ФИЛОЗОФСКИ ФАКУЛТЕТ НА УНИВЕРЗИТЕТОТ — СКОПЈЕ
FACULTÉ DE PHILOSOPHIE DE L'UNIVERSITÉ DE SKOPJE

# ГОДИШЕН ЗБОРНИК

## ANNUAIRE

КНИГА 21 TOME

СКОПЈЕ — SKOPJE
1969

СОДРЖИНА

## ДВАЕСЕТ ГОДИНИ НА УНИВЕРЗИТЕТОТ ВО СКОПЈЕ

## (1949—1969)

*Нашиот Универзитет оваа година го прослави свечено и со низа пригодни манифестации својот дваесетгодишен јубилеј. Прославата уште еднаш овозможи да се направи осврт на постигнатите успеси на Универзитетот.*

*Во април 1949 година од тогашните три скопски факултети — филозофскиот, Медицинскиот и Земјоделско-шумарскиот, беше формиран Универзитетот во Скопје, што денес го носи името на словенските просветители Кирил и Методиј. Потем, Универзитетот се развиваше со вонредно темпо, речиси секоја година се отвораше по некој нов факултет или отсек. Така, за неполни десет години беа создадени уште шест нови факултети: Градежно-архитектонскиот (1950), Економскиот (1950), Правниот (1951), Електромашинскиот (1958) и Технолошко-металуршкиот факултет (1958); во истото време од Филозофскиот факултет дотогашниот Природно-математички оддел (1958), а во рамките на Медицинскиот факултет се отвори Стоматолошки оддел (1959). Напоредно со ширењето на мрежата на факултетите, јакнеше и материјалната и кадровската база на Универзитетот. Но, секако најзначајни се постигнатите резултати во наставната и научната работа. Од своето формирање до денес Универзитетот ѝ дал на нашата заедница близу 15.000 дипломирани стручњаци. Што значеле овие кадри и каков бил нивниот придонес за културата и стопанската преобразба на нашата заостаната, неразвиена земја, што оваа година го одбележува својот 25 годишен слободен национален развиток, нема потреба посебно да се истакнува. Доволно е само да се спореди импозантната бројка од над 16.000 студенти што во оваа учебна година студираат на нашиот Универзитет со бројката од неколку стотини студенти Македонци што пред војната студирале на сите Универзитети во Југославија!*

*Научните постигања на универзитетските кадри беа крунисани со отворањето на Македонската академија на науките и уметностите.*

*Универзитетот во Скопје денес е веќе голем универзитет со завидно реноме и во нашата земја и во странство.*

*Одбележувајќи ја дваесетгодишнината на Универзитетот во нашиов зборник, Филозофскиот факултет — како негов најстар член — е среќен што кон големите работни успеси на Универзитетот може да ги приклучи и своите резултати.*

*На нашиот факултет досега дипломирале 2.725 студенти. Неговите врати и натаму се широко отворени: свршените ученици од соодветните средни школи без секакви ограничувања можат на него да студираат; во оваа година бројот на запишаните студенти ја достигна цифрата од 2.635 редовни и вонредни студенти. Посебно треба да се одбележи придонесот на кадрите на Филозофскиот факултет за националните научни дисциплини: јазикот, историјата и литературата.*

*Меѓутоа, Универзитетот „Кирил и Методиј" во Скопје иако млада рожба на слободниот национален развиток на македонскиот народ, но веќе со наполно оформена физиономија, современо изграден и опремен, со завиден број научни работници, мора и натаму, дури и уште повеќе, да ги вложува сите свои творечки сили и ввоето искуство за својот натамошен растеж и во својата наставна и образовна дејност, и во науката, да ја збогатува со нови достигања. Универзитетот ќе мора да се стреми и за својата натамошна модернизација и изградба, да стане сплотена заедница на сите оние што во него работат и учат и по таков начин, со постигањето на уште покрупни и позначајни успеси, да овозможи побрз подем и афирмација на македонскиот народ.*

*Скопје, септември 1969 година*

***Проф. д-р Кирил Пенушлиски***
***декан на Филозофскиот факултет***

*Јосифовски Јонче*

II Дел

I оддел

# ТЕОРИЈАТА НА ПОЗНАНИЕТО И ФОРМАЛНАТА ЛОГИКА КАЈ ХРВАТИТЕ ОД XIX ВЕК ДО II СВЕТСКА ВОЈНА

Во XIX век Хрватска е политички распарчена, социјално и економски сосема неразвиена земја. Таа остана без Далмација и Истра и подрачјето на т. н. Војна краина, со самостојност од која феудалците што исклучително учествуваа во дејноста на соборот се откажаа. Тоа стана кога, како последица на реформите на Јосиф II, беа загрозени нивните класни интереси, во корист на тесното поврзување со Унгарците, а Хрватска беше третирана како далечна германска провинција. Во почетокот на XIX век Хрватска немаше сили кои би го движеле општеството напред. Осиромашеното селанство беше крајно заостанато, градовите беа под силно странско влијание, интелигенцијата одродена, феудалците, иако заинтересирани за државно правната власт, беа оддалечени од народот, Со еден збор, таква е ситуацијата во Хрватска од она време. Културните прилики се сосема незадоволувачки што покажува и фактот дека во почетокот на XIX век во Хрватска немаше ни едно средно училиште на народен јазик. Званичен јазик беше латинскиот, а со времето и унгарскиот. На народен јазик се предавало само во ретките основни училишта кои главно биле раководени од црковни лица.

Во триесеттите години на XIX век се засилува стремежот на Унгарците Хрватска да ја сврзат поцврсто за себеси политички и особено економски. Тие се стремат преку Риека на своите производи да им осигураат врска со странските пазари. Овој натиск кој има политичко-културен, но пред се́ економски карактер, предизвика кај Хрватите противење кое доби свој израз во илирското движење. Неговите носители, како истакнува Антун Барац[1]), не биле ни феудалците, ни граѓанството кое било миројубиво и повеќе нехрватско, ниту селанството бедно и запуштено, туку еден слој од интелигенцијата кој со своите класни интереси не бил поврзан со феудалците. Иако илиризмот политички е мошне магловит, за националната пробуда на Хрватска значи цела револуција. Меѓутоа,

---

[1]) Anton Barac, Hrvatska književnost, Knj I., Zagreb, 1954, str. 40.

колку и да значеше за создавањето на националната свест и националната литература, во областа на филозофијата илиризмот не дал ниеден единствен претставител. Филозофијата во Хрватска почнува да се развива на народен јазик дури во втората половина на XIX век, кога граѓанската класа економски и културно зајакнува и во мошне тешки услови со хрватско-унгарската нагодба од 1869 година извојува право на употреба на народниот јазик во училиштата, судството и управата, кога се отвора Југословенската академија знаности и умјетности во 1866 година и Загрепското свеучилиште 1874 година, кога имаме развиена литература на народен јазик и кога свеста за југословенското единство се наложува и на такви еминентни претставители каков што беше Јосип Јурај Штросмаер и др. Граѓанството е сега носител на националните стремежи на хрватскиот народ. Меѓутоа, укинувањето на кметството во 1848 година, развитокот на капитализмот, распаѓањето на старите патријархални односи на село, јакнењето на улогата на пазарот, сé поголемите даноци, придонеле селанството сè повеќе материјално да опаѓа и да се раслојува. Експропирираните селани станале пролетери, оделе на работа по рудниците и оние малубројни претпријатија во кои биле најгрубо експлоатирани. Тоа придонело во осумдесеттите години на векот да дојде до будење на класната свест и до навлегување на социјалистичките идеи од Австрија, Унгарија и Германија во Хрватска. Доаѓа до славење на 1 мај 1890 година, покренувањето на социјалистичкиот весник „Слобода" 1892 година, а во 1894 година до основање на Социјалдемократската партија на Хрватска и Словенија која одигра значајна улога во организирањето на работничката класа и во будењето на нејзината политичка и класна свест, иако беше под силното реформистичко влијание на австриските опортунисти.

Во ваквите општествено-политички и економски услови во Хрватска се диференцираат политичките странки, а на полето на филозофијата исто така се диференцираат становиштата.На универзитетот се отвара катедра по филозофија на која предава Фрањо Марковиќ, потем и Ѓуро Арнолд изразити претставители на национално пробуденото граѓанство и интелигенција во Хрватска, кои инспирација за својата работа наоѓаа во романтичарскиот национализам како поети и драматичари или во Хербартовата филозофија како мислители. Се појави и материјалистичката мисла која се потпираше врз прогресот на науките и оние слоеви на граѓанството кои во овој прогрес ги наоѓаа своите интереси, но се оформи и јака католичка струја која во политичкиот и културен живот во Хрватска во крајот на XIX век како и во првите децении на XX век играше голема улога. Таа струја дојде до израз и во филозофијата.

Под влијанието на пробудената национална свест, а во врска со илирското движење и ослободувањето на селаните од кметската зависност, иако во условите на политичката реакција, во педесеттите години во Хрватска се разви интерес за просветување, за отворање основни училишта во што беа активни и верските католички кругови. Како израз на овој интерес се јавува книгата на *Сшјейан Илијашевиќ* „Обучувањето

на малите или катихетика" (1850)[2]) која претставува прирачник што го напишал авторот како професор по теологија на богословската школа за своите ученици. Учениците како идни свештеници требало да се зафатат и со ширењето на писменоста кај селското и градското население на народен јазик. Но оваа книга била наменета и на училиштата и на родителите. Како покажува самиот наслов, во неа се даваат основни знаења потребни за обучувањето на децата во основните училишта од областа на педагогијата, психологијата и логиката.

,,Обучувањето на малите" е составено по углед на сличните учебници кои во тоа време биле раширени во германските земји и пишувани од католичките теолози како Минх итн. Содржи предговор, увод, оддел ,,Обучување на малите" во кој се дава поим за тоа што е образование на малите, литература од оваа област која е ограничена на црковните автори, потоа оддел ,,Општа страна" во кој се дава материјал од педагогијата и оддел ,,Посебна страна" во кој се даваат знаења од психологијата и логиката. Така овдека логиката е вклучена во психологијата, а психологијата во педагогијата (,,обука малених").

Материјалот по логика се однесува до претставите кои, според тогашниот начин, Илијашевиќ ги дели на перцепции (зорови), поими и идеи. Овдека доаѓа до израз психологијата на душевните способности според која силата на нашата душа се замислува како особено супстанцијално суштество што е бесмртно, што како принцип наживо тот итн., наречена ум ги твори поимите кои квалитативно не се разликуваат од претставите. Судењето е способност на душата ,,со која помеѓу две или повеќе претстави се определува постојаниот однос или врска"[3]). Потоа нашироко се говори за осведочувањето и во неколку глави за доказите. Извор на доказот се разумот, искуството, светото писмо, преданието и човечкиот авторитет.

Материјалот што се дава од логика во книгата е мошне скуден и неразделен од психологијата. Оваа книга е значајна како прв текст во кој се изнесува логиката на хрватски јазик, наменета за широките слоеви на Хрватска.

Прва логика како самостојна книга на хрватски јазик напишал *Винко Пацел*. Неа тој ја издал под наслов ,,Логика или мисловловље" (1868)[4]). Таа претставува учебник за потребите на гимназиите. Замислена е како прв дел од филозофската пропедевтика, напишана според сличните учебници кои се употребувале во германските земји што биле пишувани од следбениците на Хербарт пред се од Р. Цимерман, од кантијанецот Ј. Бек кој ја отфрлил Кантовата ствар по себе и од Г. Линднер исто така хербартијанец.

Интересно е да се одбележи дека, според Пацел, логиката треба да стои на чело на дисциплините што ја сочинуваат филозофската пропедевтика, дури да биде и пред психологијата, бидејќи, како вели тој,

---

[2]) Stepan Ilijašević, Obuka malenih ili katihetika. Zagreb 1850.

[3]) Op. cit., str. 155.

[4]) Vinko Pacel, Logika ili misloslovje, Zagreb 1858.

„каде нема поим за поимот, не може да има поим за нешто друго; психологијата, значи, ќе излезе од логиката"[5]). Тој во Хербартова смисла ја определува логиката како „наука за поимите"[6]). Психологијата „учи што е духот и душата. . . тоа е физика на духот", а логиката, за разлика од неа, се определува како „математика на духот"[7]). Обете ја чинат филозофската пропедевтика. Во оваа смисла логиката му е законик, а психологијата природопис на духот. Логиката е формална наука. Таа не ја изучува материјата на мислењето, таа не се прашува: што е мислењето, ами ја изучува само формата на мислењето па се прашува: како мислиме. Овие мисли се наполно во согласност со Кант и Хербарт.

Пацел ја дефинира логиката како наука за законите на правилното мислење[8]). Овие закони, според него, не можат да се изведат од самото мислење, ами од природата на она што се мисли. Задачата на логиката во книгата се разбира како барање и наоѓање на вистината. Усогласувањето на мислењето со законите на логиката значело и негова формалност, а усогласувањето на мислењето со она што се мисли била негова материјалност. Корисга од логиката се наоѓа како негативна,—таа нè претпозува од заблуди. Но логиката имала и позитивно значење—давала упатства како од познатото да се извлекува непознатото по формален пат. При сето ова Пацел никако не успева да го определи формалното што го изучува логиката и формалниот пат на нејзината постапка. Тоа е слабоста на целата оваа т. н. формалистичка струја во логиката која формалното го бара во усогласувањето со законите на мислењето кои самите не се формални.

Следејќи ги своите примери, Пацел ја дели логиката на чиста или објективна и применета или субјективна логика. Првата понатаму ја дели на учење за елементите на мислењето („почелословје") и учење за методите на мислењето („начинословље"). Особено подробно ја обработува партијата за силогизмите.

Значењето на логикава е во тоа што е таа прва ваква книга на хрватска јазик. Како таква таа не само што ни зборува за обидите и напорите на нашите луѓе од ова подрачје да дадат свој придонес и на ова поле, туку пред сè е значајна за изработката на хрватската терминологија која се употребува во оваа апстрактна област со што се афирмира и хрватскиот јазик и хрватската култура која има решавачко значење во будењето на националната свест. Затоа е за одбележување грижата што Пацел ја посветил особено на оваа страна на својата работа. Тука има и лутања и застранувања во таа смисла што тој и општоприфатените интернационални термини ги похрватува, служејќи се со германската практика па употребува „мудрословје", „почелословље", „начинословље" итн. направени според соодветните германски зборови. При тоа можно е тој да се угледува и на Константин Бранковиќ чии логики можел да ги има во свои раце.

---

5) Op. cit., предговорот.
6) Op. cit., str. 11.
7) Op. cit., str. 12.
8) Op. cit., str. 18.

Инаку логиката на Пацел има многу недостатоци. Тие се однесуваат на бркањето на разните рамништа на логиката, иако е нагласено настојувањето да се определи специфичното на она што треба да биде предмет на нејзиното иследување и да се огради од психологизмот. Притоа е карактеристично што тој се определил за Кант и Хербарт. Но недостатоци има и од педагошка гледна точка. Оваа логика е пренатрупана и непрегледна. Пацел самиот бил свесен за нејзините недостатоци кога скромно вели дека вистинската нејзина вредност била во тоа што придонесувала да се јави потреба од друга ваква книга. Во српското подрачје оваа логика била веќе надмината, зашто емпиризмот и индуктивизмот си пробија пат и дури едно време станаа доминантни во логиката. Затоа не е чудно што оваа логика на Пацел беше подложена на остра критика од страна на Милан Кујунџиќ кој вели дека „Пацел ги презел сите оние педантериски изрази кои како печурки изникнале од тлото на сколастичките мудроштини"[9]). Особено му замерува на Пацел што ја одделува душата од телото, што тврди дека вистината зависи од моралот, како и тоа што главната работа на логиката ја гледа во толкувањето на зборовите кои случајно се нашле во јазикот, а не во изучувањето на природата на човекот. Ние ќе додадеме дека логиката не може да се занимава со природата на човекот. Затоа колку и да бил Пацел далеку од определувањето на нејзината вистинска задача, исто толку и Кујунџиќ се залетувал само во друга страна.

По Пацеловата логика во Хрватска се појавуваат уште неколку учебници по логика. Тоа е „Логика што ја превел од латински, а делум и ја преработил еден свештеник од Надбискупијата загрепска. Дел прв. Дијалектика" (1871)[10]). Вториот дел е издаден посебно како „Критика". Пишувана е според католичкиот филозоф Тонѓорги за потребите на учениците од богословските училишта. Авторовата задача се свела на тоа да ја преведе книгата, по нешто да изостави, а на некои места да даде друга формулација. Логиката го учела умот лесно и без мачнотии правилно да суди. Дијалектиката му е формална, а критиката материјална логика.

Нешто подоцна *Ј. Гал* издал „Логик за народни учители и учителски приправници" (1878)[11]) напишана според малите логики на Дитес, Бекер како и логиката на Бенеке, познат како застапник на психологистичкиот правец во логиката. Тој се стреми да ја задржи Пацеловата терминологија, но сепак претендира на самостојност. Во психологистичката насока ја определува логиката како „наука за формите и законите на мислењето", а мислењето како дејност на нашата душа насочена на тоа да произведува поими, судови, белези и разделби, заклучоци и докази, а сето тоа од нашите прости претстави[12]). Логиката не се разликува од

[9]) Милан Кујунџић, Шта је и колико је у нас рађено на „лоѓици", ГСУД, књ. XII, 1871, стр. 302.

[10]) Logika sa latinskog preveo. a stranom i preradio jedan svetjenik Nadbiskupije zagrebačke. Dio prvi. Dijalektika. Dio drugi. Kritika. Zagreb 1878.

[11])) J. Gal, Logika za pučke učitelje i učiteljske pripravnike, Zagreb 1878.

[12]) B. op. cit., str. 1.

психологијата поинаку одошто се разликува делот од целоста. Логиката е вештина на мислењето, а психологијата е природна наука (природопис). Не се инсистира сепак на разликата помеѓу психологијата и логиката онолку колку тоа го прават формалистите. Имено во оваа логика е психологистичка. Тоа е сосема несуштествена разлика па затоа јазот меѓу психологистите и логицистите и не е толку голем колку што ним им се чинело и колку и денес на некои современи логичари им се чини современи според времето во кое живеат, но не и според своите идеи.

Во оваа смисла Ј. Гал го определува поимот како општа претстава. Судот се дефинира според различните автори различно, но во сите определби доаѓа до израз психологизмот. Самиот тој не дава своја определба на судот. Општо речено ова е многу збркан, нејасно пишуван и полн со наивности прирачник, така што не претставува никаков напредок во однос на логиката од Пацел. Пример е на психологистичка логика кај нас.

Во втората половина на XIX век имаме уште неколку логики во Хрватска. Тоа е логиката на П. Јанковиќ која излезе под наслов „Пропедевтичка логика, поучна книшка за приватна и гимназијална употреба, со примери и задачи" (1889)[13]). Кон крајот на XIX век се јавува книгата „Логика според толкувањето на Др Гавра Манојловиќ" (1899)[14]) што претставува умножени забелешки од предавањата на Гавро Манојловиќ. Во неа како и во поранешните логики имаме пример на „душесловна" логика, во таа смисла што логиката се смета како наука за мислењето, а на мислењето се гледа како на својство на душата која е посебна супстанција. Поимите доаѓале од душата, биле објективни и општи без оглед на нешто друго. Познанието се сведува на судењето, а вистината се смета за она „што вреди за сите векови, односи и луѓе" па отаде таа може да биде само објективна[15]). Дефиницијата и класификацијата авторот ги дава на крајот од партијата за поимот, а за логичките закони зборува во партијата за судот. Опстојно изложува за евиденцијата и со тоа скршнува од проблематиката својствена на логиките од овој период во Хрватска. Во нејзината основа ја става како примарна евиденцијата на Декартовото Cogito. Прави разлика помеѓу теоретската, практичката (етичката) и естетичката евиденција. Прв принцип му е оној на достатната причина. Опстојно зборува за заклучоците, а и за индукцијата и методите на Мил, иако во многу помала мера. Очигледно е дека авторот е теолог. Тој бил под влијанието на логичарите и филозофите блиски на сколастиката, можеби на Болцано и Брентано. Во тоа нè убедува неговото барање на вистини што важат за секогаш. Интересно е и инсистирањето на евиденцијата.

Во Хрватска во тоа време нема индуктивно ориентирани логики како што нема ни емпиристичка и позитивистичка филозофија каква што има во Србија. Воопшто Хрватска, бидејќи политички понеразвиена од Србија, со изразито силно влијание на католичката идеологија која

---

[13]) P. Janković, Propedeutička logika, poučna kniživca za gimnazialnu i privatnu upotrebu, primeri i zadaci predočena, Zadar. 1889

[14]) Logika po tumačenju Dr Gavra Manojlovića, 1899.

[15]) Op. cit., str. 10.

ги контролирала училиштата и умовите, не претставуваше погодна средина за ваквата филозофија која ќе се изрази дури подоцна и тоа не во логиката, ами во учењата на природонзучниците.

## ФРАЊО МАРКОВИЌ (1845—1914)

За систематското проучување на филозофијата во Хрватска многу придонесе основањето на Загрепското свеучилиште и назначувањето на Фрањо Марковиќ за професор по филозофија. Тој бил прославен поет и драматург, човек кој располагал со солидно образование, голем родољуб и едно време активен политички деец. Несомнено е еден од носителите на прогресивните национални и културни стремежи на хрватскиот народ, а во прв ред и хрватското граѓанство кое во она време правеше напори да се ослободи од странска доминација.

Тој не е оригинален филозоф и не создал свое филозофско учење, а уште помалку свој систем. Неговите списи се ограничени на неколку статии и систематски разработена естетика[16]). Оние што ги слушале неговите предавања на Филозофскиот факултет од различните дисциплини на филозофијата или оние што ги проучиле ракописите останати по неговата смрт, со поголема сигурност би можеле да ги изнесат неговите погледи на теоријата на познанието и логиката. Но тоа досега не е сторено. Единствено Базала има напишано една статија за неговите филозофски лик[17]) врз основа на која може да се добие по потполна претстава за неговите гносеолошки и логички гледања иако се базира повеќе на импресии отколку на документирано излагање.

Сепак случајот на Фрањо Марковиќ како филозоф не е многу компликуван. Тој е исцело упатен на странските филозофи и пред сѐ на Хербарт чија филозофија систематски изложена и разработена му се чинела најзгодна за тогашните услови во Хрватска каде имено недостасувало систематско филозофирање. Затоа тој ѝ останува верен на Хербартовата мисла, иако во поединости се отстранува од неа. Но фактот што овие отстранувања се во полза на Лајбниц и Лоце, говори дека тие и не се толку вон Хербартовата филозофска линија, зашто е познато дека Лајбниц беше претеча на Хербарт, а Лоце еден од највидните претставители на неговата школа.

Ќе обрнеме внимание на едно укажување на Базала[18]) дека врз логичките сфаќања на Марковиќ влијаел германскиот логичар Тренделенбург кого го сметаат за приврзеник на Аристотеловата линија во логиката, а чии приговори против формализмот ги усвоија и бележитите логичари на XIX век Мил, Бен, Лоце, а подоцна Зигварт и Вунт. Се има впечаток дека во областа на логиката Марковиќ бил најмалку под влијанието на Херберт и дека во оваа област настојувал да оди во чекор со времето.

[16]) Franjo Marković, Razvoj i sustav obćene estatike, Zagreb 1905,

[17]) Albert Bazala, Eilozofijski portret Franje Markovića, Rad JA, knj. 24/1921, str. 221—312,

[18]) Op. cit., str. 248—249

Нашиов филозоф потцртувајќи ја сличноста на Хербартовото учење со асоцијационистичката теорија на англиската психолошка школа, се интересира за работите на Фехнер, Хелмхолц, Вунт иако искажува извесни резерви спрема експерименталниот метод. Лоце влијаел врз него со интересирањето за улогата на психологијата во изучувањето на протекнувањето на психичкиот живот. Но решително е против материјалистичкото сфаќање на односот на телесното и душевното при што ги усвојува ставовите против материјализмот на познатиот француски психолог и филозоф Пол Жане.

Подрачјето на филозофското интересирање, според Марковиќ, опфаќа две области: онаа на фактите и онаа на вредностите. Во првиот случај човечкиот ум настојува по теоретски пат да дојде до реалната вистина, а по вториот пат тој ја проценува стварноста врз основа на некои идеални примери. Подрачјето на фактите е материјално или душевно, а во него се разликува супстанција и егзистенција. Природните науки се интересираат за последните, а метафизиката за првите. Во областа на филозофското, суштината ја изучува космологијата, а во областа на психичкото, рационалната психологија. Трет дел на метафизичката му е филозофијата на верата или теоретската филозофија која се стреми да го познае апсолутното суштество. Тоа е теоретската филозофија. Практичната филозофија е област која испитува како идеалите да се усогласат со стварноста. Врвен идеал е обединување на стварноста со идеалот на вистината, доброто и убавото со кои се сврзува уверувањето дека идеалот е веќе остварен во апсолутното битие и бара овој свет на релативното сè повеќе со него да се усогласува. Така и на ова поле доаѓа до израз филозофијата на религијата.

Општ темел на сите науки, според Марковиќ, врз кој се гради познанието е логиката. Математиката е примена на логиката врз просторот и времето. Врз математиката се гради емпириското познание кое настојува своите општи ставови да ги изрази математички. Тука спаѓа географијата, антропологијата, историјата и природознанието, На преодот од емпириското кон рационалното познание му се наоѓа теоријата на познанието, наука за тоа до каде нашиот дух досега во своите стремежи по познание. Со критичкото разгледување на емпириското познание на природата и духот се доаѓа до рационалната космологија и психологија. Во рационалната психологија лежат никулците на естетиката, етиката и филозофијата на религијата, која е наука за рационалното познание на апсолутното битие како последна причина на материјалниот и духовниот свет. Така кај него нема место за емпириската психологија. Емпириските науки мошне се скучени, а рационалните науки се и применети. Како што укажува Базала, кај Марковиќ се издвојуваат формалните науки (логиката и математиката), науките за појавите (природните), науките за битието (метафизиката) и науките за идеите (естетиката и етиката)[19]). Гледиштето кое го усвоил Хербарт за логиката

[19]) Op. cit., str. 256.

и математиката како формални науки секако е исправно, но спорно е дали логиката може да биде во основата на науките. Таа дава средства со кои науките можат да ги надминат своите тешкотии. На она ниво на кое тогаш се наоѓала, логиката била само средство за вежбање на умот и науките немале никаква корист од неа, освен во оние свои правци во кои ги разработувале методите на научното иследување што заправо не спаѓа во формалната логика. Друга е работата со логиката сфатена како теорија на познанието. Таквата логика несомнено дава придонес за разработување на основните проблеми на науките и во таа смисла може да се смета таа како темелна наука. Се разбира, одвојувањето на појавното и суштинското во изучувањето на стварноста е метафизика која денес е надмината. Науките се науки до колку навлегуваат во суштинското на појавите. Со тоа метафизиката се отфрла како псеудонаука за суштината на нештата.

Марковиќ се застапува за рационализмот како и неговиот учител Хербарт. Вредноста на мислењето тој ја засновува врз законот на идентитетот. Духот додека е таков каков си е, ја дофаќа природата каква си е. Мисловните форми во гносеолошката смисла се иреални, но се оправдуваат со еден вид престабиларна хармонија која постои помеѓу нив и битието. Човечкиот дух е несовршен, но тој во областа на метафизичкото и практичното доаѓа до апсолутното. Кај него етичките мотиви се преплетуваат со гносеолошките кога тврди дека „вистината е правда" во логичката смисла[20]). При тоа тој вистината семантички ја толкува според коренот „исто", но и според словенскиот збор правда кој значи и правда и вистина. На тој начин Марковиќ добива можност да го образложи своето сфаќање за идентитетот како основен закон на мислењето врз кој се темели изнаоѓањето на вистината како и нормативноста на поимот вистина кој тој го сврзува со етиката. Но овој поим на вистината тој го доближува и до естетиката преку поимот складност што значи истост. Ова бркање на различни рамништа не оди во прилог на логиката, која сега освен гносеолошки, психолошки и методолошки примеси добива и етички и естетски, а освен тоа ја отежнува и задачата и на етиката и на естетиката. Тука тој, всушност, го усвоил ставот на Лоце дека логиката почнува со етиката.

Во согласност со Хербарт Марковиќ учи дека надворешното и внатрешното искуство нè запознаваат само со појавното, а рационалното е она што упатува на есенцијата, а со тоа и на трансцендентното. Решително војувајќи како против материјализмот, така и против субјективниот идеализам на Беркли и Фихте, тој признава дека материјалното постои, но го утврдува и постоењето на духовното како принципиелно различно од материјалното. Во материјалното царува просторноста и причинноста, а во духовното непросторноста и слободата. Но Марковиќ не е дуалист зашто тврди дека основата на материјалното е духовното, иако е склон и на идеализмот да гледа само како на една хипотеза. Основата на светот на нештата и на духот ја чинат Хербартовите реали кои се од

[20]) Op. cit., str. 261.

материјална и духовна природа. Нив ги има многу. Тие се нееднакви, неменливи се, нестварни и супстанцијални и водат еден вид борба за суштествување со реалите од спротивен квалитет. Што се реалите по себе — не знаеме. Нив ги познаваме само по субјективните симболи на односите, но знаеме како нив мораме да ги мислиме за нашето познание да биде мисловна слика на стварната состојба. Нештата се состојат од повеќе реалии кои имаат различни квалитети, а на човечката душа ѝ одговара еден реал. Од односот на овој реал со собирот на телесните реали изникнуваат поволни или неповолни услови во телото на кои душата одговара со своите претстави и нивните комбинации од кои изникнува душевниот живот. Но овие битија сепак се приспособуваат што води до мислата за престабиларната хармонија. Духот мора да признае дека постои нешто вон него. Природата се јавува како огледало на духот. Во силата на умот се верува. Така и бог е предмет на верувањето, а не на знаењето, Нашиов мислител се спасува од релативизмот со верата. Со одрекнувањето дека познанието може да го познае она што е зад појавното, стварта по себе, релативизмот е неизбежен на планот на гносеологијата, а верата пак е само deus ex machina кој треба да не спаси од една неугодна за објективниот идеализам последица. Објективниот идеализам пак од своја страна е еден од начините да се подготви терен за религијата. На почетокот на филозофирањето во Хрватска, знаењето не е пречка за верата, ами само почетен стадиум, подготовка за неа. Агностицизмот оди само до извесна точка од која натаму познанието престанува. Духот, меѓутоа, продолжува да работи па со еден трик кој го уништува познанието наоѓа прибежиште во верата. Наивноста на оваа филозофија е очигледна[21]).

Вториот преродбенски поет и филозоф на Хрватска е

## ЃУРО АРНОЛД (1854—1941)

Освен филозофија, Арнолд предавал и педагогија. Од неговите поважни трудови ќе ја споменеме дисертацијата „Етиката и историјата" (1879)[22]), „Задните суштества" (1888)[23]), „Филозофијата на природните науки и социологијата" (1899)[24]), „За психологијата без душа" (1909)[25]), „Монотеизмот и христијанството" (1909)[26]) и учебниците по логика[27]) и психологија[28]).

---

[21]) За Фрањо Марковиќ в. и: Lj Dvorniković, Dr Franjo Marković (Odlomak iz hrvatske kulturne povijesti), Napredak, IX/1915, str. 257—265.

[22]) Đuro Arnold, Etika i povijest, Zagreb 1879.

[23]) Đuro Arnold, Zadnja bića, Rad JA, knj. 93/1888, str. 105—134.

[24]) Đuro Arnold. Filozofija, prirodne nauke i sociologija. Zagreb, 1899.

[25]) Đuro Arnold. O psihologiji bez duše, Rad JA, knj. 176/1909, str. 162—176.

[26]) Đuro Arnold, Monoteizam i kršćanstvo, RAD JA, knj. 178/1909, str. 225—238.

[27]) Đuro Arnold, Logika za srednja učilišta, Zagreb 1888, 2. izd. 1898. 3. izd., 1907, 4 izd., 1917, izd., 5 1923.

[28]) Đuro Arnold. Psihologija za srednja učilišta, Zagreb, 1893, 6, izd., 1920. 7 izd., 1923.

Како хрватски поет е романтичарски ориентиран. Тој е преродбеник по призвание, а во филозофијата претставител на спиритуалистичкиот плурализам што го разработува под влијанието на Лајбниц, Хербарт и Лоце па со тоа во изворите е близок на Фрањо Марковиќ. Неговиот објективен идеализам е плод на влијанијата на неговите учители како и на неговата општествена позиција на претставител на граѓанството кое во Хрватска настојуваше да оди во чекор со прогресот, но и да не се залетува во екстремите кој ја нарушуваа стабилноста на неговото стопанисување.

Арнолд го сфаќа светот како динамички тоталитет на „задните суштества". Тие се основа на сите промени па затоа се непроменливи. Тие како услов на секое никнење и загинување не можат самите да изникнуваат и загинуваат. Понатаму, бидејќи само сложеното може да изникнува и загинува, тие се нужно прости и отаде неделими. Од нивната неделимост следува нивната непросторност. Така во задните суштества на Арнолд добиваме нешто како Лајбницовите монади или Хербартовите реали. Единствено ним им припаѓа апсолутна реалност. Бидејќи се тие духовни и единствено навистина реални, материјата се прогласува за непостојна, дека ја нема а[28]).

Во теоријата на познанието Арнолд поаѓа од установувањето на несомненото постоење на нашето јас. Неговото постоење се утврдува непосредно преку сетилното познание. Со посредното познание на јас-то е дадено и постоењето на неговата околина во која тоа се открива како такво. Суштината на јас-то е душата која е нематеријална, проста и стабилен носител на разнообразните состојби на јас-то[29]). Овие состојби се менуваат под влијанието на нешто надворешно. Тоа нешто мора да е од сродна природа како и душата, бидејќи само сродните елементи можат да стапуваат во врска едни со други. Така произлегува дека задните суштества се од духовна природа. Менувањето на осетите претполага и менување на задните суштества, па отаде се изведува заклучок дека задните суштества се многу[30]). Така сѐ што се развива е резултат на развитокот на свеста, а материјата е секундарна појава, резултат од особениот однос на задните суштества.

Односот на задните суштества не е ни разделноста како кај Лајбниц нити заемното проникнување како кај Хербарт, туку допирот во чија природа тој не навлегува, но која врз основа на неговото целокупно творештво Павао Вук-Павловиќ ја определува како космичка љубов[31]). Таа се доживува не со разумот, ами со срцето. На тој начин крајниот рационализам е утемелен на ирационалното.

Противник на материјализмот, Арнолд е противник и на „психологијата без душа" која во она време почнала да се развива под влијанието на природните науки и се засновуваше врз експериментот и врз

а[28]) Đuro Arnold, Zadnja bića, Rad, JA, knj. 93/1888, str. 131.
[29]) Ibid.
[30]) Đuro Arnold, Psihologija, 6. izd., 172.
[31]) Pavao Vuk-Pavlović, Stvaralački lik Đure Arnolda, Zagreb 1934, str. 29.

отфрлањето на метафизичката душа како фантастична измислица на незрелиот човечки дух. Така тој тука, доловувајќи ги недостатоците на природонаучните сфаќања на душевниот живот кои уште не беа во можност да навлезат во тајните на психиката и да го објаснат односот на физичкото и психичкото, се обиде да ги брани старите сфаќања и со тоа да ја сопира науката во нејзиниот развиток. Арнолд смета дека од внатрешната состојба на суштеството се определуваат сите фази на осетувањето. Душите се повеќе или помалку свесни. Во светот на душите или задните суштества човечката душа е негде на средето помеѓу најмалата и највишата свест или бог. Од тоа колку човечката душа ќе успее да се доближи до бога, зависи и нејзината вредност. Постои цела хиерархија на душите на чиј врв е бог како апсолутна свест и мерило на целата хиерархиска пирамида. Така со овој врв на сè, со бога се објаснува и се засновува и етиката, па плурализмот, како што правилно потцртува Вук—Павловиќ, се претворил во монизам. гледаме дека овој хрватски филозоф отишол до крајот извлекувајќи ги сите консеквенции на идеализмот и најдоследно останувајќи на неговите позиции. Тој идеализмот го исчистил од секоја трага и здив на материјализмот и сторил сè материјата да ја нема во него. Отаде образложувајќи го своето становиште тој се потпира врз филозофијата на духот и историјата, а не како Лајбниц врз филозофијата на природата. Отаде и учењето дека сè што се случува во природата не е механичко, туку телеолошко збиднување насочено кон некоја вредност. Така и реалноста се претвора во еден вид душевна природа[32]). Така и каузалноста е сведок за дејноста на божеството како тоа се докажува од аристотелизмот.

Врските меѓу науките, според Арнолд, тешко можат да се определат, бидејќи нивните односи биле заплеткани и непостојани. Тие севезден се развиваат и прошируваат или се стеснуваат за да им направат место на другите науки[33]).

Филозофијата, иако стои најблиско до науките, настојува да се ослободи од нивните недостатоци. Така Арнолд инсистира на недостатоците на науките, од тоа прави капитал за своите филозофски заклучоци кои ќе ја потценуваат науката, а филозофијата ќе ја возвишуваат. Филозофијата треба реалните настојувања на науките да ги слее во едно, во единствена слика на светот и да ги пополни нивните празнини[34]). Отаде изведува заклучок дека филозофијата има своја област на иследувањето недостапна на одделните науки. Таа требала да даде синтеза на знаењето која ќе го штитела човечкиот дух да не се задуши во емпирискиот материјал и да не се укочи во специјализмот[35]). Во согласност со Лоце и аксиологијата бара филозофијата да навлегува и во светот на идеалите без кои сферата на духот би се испуштила, а со тоа не би останало ништо од бараната синтеза.

---

[32]) Đuro Arnold, Monoteizam i kršćanstvo. Rad, JA, knj. 17/1909, str. 230.

[33]) Đuro Arnold, Logika, 4. izd., str. 137.

[34]) Op. cit., str. 138.

[35]) Đuro Arnold, Filozofija итн. str. 35.

Но и филозофијата не е сѐ. И со неа не можеме да се задоволиме. Таа останува на рамништето на теоретските интереси. Оваа празнина ја надополнува уметноста, но и таа не може да ги надомести сите недостатоци па ѝ прискокнува напомош верата која така се става над науката, филозофијата и уметноста како синтеза на сите културни подрачја — теоретските и нетеоретските и води до потполноста и целоста која така настојчиво ја бара нашиов филозоф. Така се добива еден ист резултат и во онтологијата и во гносеологијата: таму бог, а овдека верата.

Не е чудно потем кажаното што Арнолд во спорот кој се водел во хрватската општественост помеѓу „старите" и „новите" застанал на позицијата на старите. Ваквиот идеализам и теологија која навистина нема конфесионално обележје и не извлекува клерикалистички консеквенции, не можела да влијае позитивно врз своето време, да оди во чекор со него, да му се налага како водечка мисла со која ќе се остваруваат неговите, на ова време, идеали. Таа дејствува застарено и старомодно, од неа се добива впечаток како да сме во некој заборавен музеј на заборавени нешта, кои навистина ќе блеснат со силата на умот и длабочината на расудувањето што во нив ја вложил нивниот автор, ќе ја покажат доследноста на неговата логика, но кои не можат да нѐ уверат дека можат да излезат на светот, да го поттикнуваат и унапредуваат. Не е чудно што учениците на Арнолд, иако импресионирани од неговата личност, не се надоврзале на неговата филозофија, туку продолжиле да одат по други патишта[36]).

Треба нешто да се каже и за логиката на Арнолд која излезе во пет изданија и на која се воспитуваа генерации на хрватската интелигенција. Тоа е мошне прегледен, јасно изложен и лесен за читање учебник. Во тој однос и до денес не е надминат, иако минале седумдесет и пет години од неговото појавување. Инаку целата оваа логика е во духот на традицијата, иако Арнолд се стреми во неа да внесе и понови гледишта кои сепак не се однесуваат на она што е специфично за логиката. Во борбите на правците што кон крајот на деветнаесетиот и почетокот на дваесеттиот век особено се засилуваат а во кои земаат учество највидливите мислители на времето тој сака да земе средна линија, секому да му даде делум право, но наполно на никого. Тој настојува да даде ни формална, ниту реална, ами логика на посредниот правец[37]). Затоа и мислењето не му е ниту чисто материјално ниту чисто формално „туку обете истовремено"[38]. Сепак логиката му е наука за правилното мислење[39]). Во врска со тоа треба да се потцрта дека Арнолд стои на становиштето оти „сета логика ја движи волјата за познание" и со Лоце се сложува дека почетокот на логиката лежи во етиката[40]) Со тоа тој се става во почетокот на едно движење во логиката на Хрватска и на нејзината теорија на познанието со која често логиката се меша и преплетува, кое се потпираше врз аксологијата и

[36]) Таков е случајот со Базала и Вук-Павловиќ.
[37]) Đuro Arnold, Logika, 4. izd., str. 16.
[38]) Op. cit., str. 14.
[39]) Đuro Arnold, Logika, 5. izd., str.. 7.
[40]) Op. cit., 4. izd., Predgovor četvrtom, izdanju, VI, vo 5. izd., str. 6.

кое ја ставаше во основата на логиката. Тој, да го наречеме волунтаризам во логиката, кој своите корени ги пушта далеку во Декарт па дури и во Августин, а кој рационализмот го прави зависен од и ирационализмот, кај нашиов филозоф доаѓа до израз во гледиштето дека мислењето е „работа со напрегање на волјата насочена на спојување на предметите по содржинска припадност“[41]).

Самото познание на вистината го следи некој степен на извесност со кој разумот го смета за вистинско она што го познал, не допуштајќи сомнение и не плашејќи се дека паднал во заблуда. Тоа е воедно и критериум на познанието на вистината кој не може да биде ни согласување на мисловните суштества (consensus gentium), ни логичко чувство, иако во нив има понешто точно, т. е. има некој степен на сигурност. Човекот дух е променлив, а вистината ни се наложува и против нашите чувства. Отаде критериумот на вистината не може да биде ништо друго освен евиденцијата сокоја на разумот му се укажуваат познајните содржини така што тој јасно да ја увиди и нивната поврзаност и заснованост[42]). Логиката учела „кои услови треба да ги исполнат поимите, судовите, заклучоците и доказите на поедините науки за да може да се викаат правилни (ваљани) и да можат да пружат гаранција дека со нив сме утврдиле особени вистини"[43]). Затоа логиката не е координирана со другите науки, ами им е суперординирана во својство на нивеноопшт судија. Таа освен тоа поставува и правила за утврдувањето на вистината. Отаде произлегува и особено големата вредност на логиката, зашто „без неа нема наука: нелогичната наука е contradictio in adiecto"[44]). Но логиката на мислите го подготвува патот на логиката на делото. Така излегува и овдека, како веќе се наспомна, дека логиката е вид етика или подготовка на етиката. И почетокот и крајот на логиката е сврзан со етиката. Тука го наоѓаме Лоцевото гледиште.

Отаде судот зазема централно место во логиката на Арнолд и него тој го смета за резултат и на разумот како и на волјата во согласност со Декарт, Зигварт, баденската школа на неокатнијанството. Интересно е што Арнолд имперсоналните судови ги толкува така што кај нив ситуацијата која сум ја забележал е субјект, а предикатот е означувањето дека, на пример, грми итн. Тие морало да потекнуваат од времето кога нивната причина не била позната, потоа таа се персонифицирала, на пример, како Зевс грми[45]). Тоа е спротивно на гледиштето на Миливој Јовановиќ за кое веќе зборувавме погоре. Арнолд утврдува дека секој суд има субјект, предикат и копула. Со тоа тој е против теоријата на Брентано, а за гледиштето на Зигварт, Вунт, Јодл, Ердман. Кај поимите смета дека општиот и посебниот поим имаат ист број белези само што кај едниот тие се примислуваат општо а кај другиот определено[46]). Во однос

---

[41]) Op. cit., str. 14.
[42]) B. orp., cit., str. 19.
[43]) Op. cit., str. 127.
[44]) Ibid.
[45]) Op. cit., str. 24.
[46]) Op. cit., str. 31

на категориите го критикува Аристотеловото супстанцијалистичко гледиште на категориите, но не го прифаќа ни Кантовото, ни Миловото, ни прагматистичкото. Се чини дека е склон да се согласи со Вунт кој категориите ги дели на формални (обликовни) кои се состојат само во врските на поимите, на пример, единство, мноштво, составеност, а од друга страна, на стварни какви се, на пример, битие, бидување, супстанција, причиност, цел[47]).

Улогата на предикатот во судот ја гледа во осветлувањето на претставата во судот според некоја мисла. Не ја прифаќа теоријата на идентитетот на Лоце и Ердман, според која судот е идентификација на содржината на субјектот и предикатот. Негацијата во судот се однесува на копулата, а не на предикатот. Лимитативните судови ги изедначува со потврдните. Важно е да се истакне дека, според Арнолд, законите на мислењето се негови постулати. Нивниот корен бил во мислечкиот субјект, а основната форма им била законот на идентитетот од кој произлегуваат други закони[48]). Кај силогизмот не се сложува со Кант дека е важна само првата фигура, ами ги усвојува само првите три, а четвртата му е неприродна и затоа излишна[49]). Во определувањето на силогизмот Арнолд прави напор да го сврзе учењето на Мил со традиционалното сфаќање на силогизмот, а пред сè со сфаќањето на dictum de omni et nullo. Последниот вредел за познатите случаи што ги содржат аналитичките судови. Кога се однесува до синтетичките судови кои даваат ново, тогаш излезот на силогизмот бил индуктивниот суд. Гаранцијата дека она што го тврди општата премиса може да се приложи и на непознатите случаи, не лежи во бројот на поедините случаи, туку во општиот закон. Тука доаѓа до израз законот на достатна иот разлог. Меѓутоа, тука и покрај противењето на Кантовото гледиште, во случајов на категориите, тој сепак нему му се предава, тврдејќи дека законитоста врз која се потпира општата премиса е априорна. „Сите наши вистини се априорни — вели тој —, но ние ги изнаоѓаме на апостериорниот пат. Тоа се истите евидентни аксиоми од кои математиката и геометријата имено со помошта на силогистиката го црпат своето богатство"[50]). Така на крајот априоризмот се наложува. Објективниот идеалист станува кантијанец. Сигурно преку овој пат тој оди во аксиологијата на неокантијанците каде се настојува на објективниот идеализам и на субјективизмот да му се противстави третото царство на вредностите. Што се однесува до индукцијата, според него, таа дава само веројатни закони[51]).

Ѓуро Арнолд е во текот на логичката литература на времето кога се појавуваат особено кај Германците редица крупни логичари кои се стремат да создадат прифатливи логички теории. Тоа е времето на Зигварт, Лоце, Бено Ердман, Вунт па и Мил. Сето она што било вредно кај

47) Op. cit., str. 35.

48) Op. cit., str. 62.

49) Op. cit., str. 86.

50) Op. cit., str. 91.

51) Op. cit., str. 124.

нив Арнолд го опфатил во својата логика, настојувал да се ориентира сам во мноштвото на материјалот и теориите и при тоа да се ограничи на онолку колку е потребно за целите на средношколската настава. Но основно е кај него да најде средина меѓу разните гледишта со предилекција за Лоцеовата вредносна доктрина. За тогашните прилики ова секако бил далеку подобар учебник од сето она што се создало и тоа не само кај Хрватите, туку и воопшто во Југославија[52]).

Сега ќе преминеме на една мошне интересна фигура во филозофијата кај Хрватите имено на

## БОГОСЛАВ ШУЛЕК
(1816—1895)

Од истата онаа средина од која потекнаа многу општествени дејци, писатели и научници во Хрватска во XIX век, имено од средината на Илирското движење, потекна и Богослав Шулек, изразитиот материјалист во филозофијата кај Хрватите на кој филозофската дејност му беше само една од многубројните дејности со кои тој со успех се занимаваше во текот на својот живот. Тој е Словак по народност, дојден во Хрватска во својата дваесет и втора година. Зел живо учество во Илирското движење и се истакнал со своите работи од обласга на историјата и политиката. Напишал повеќе учебници а имал успех и како лексикограф. Како еден од првите членови на Југословенската академија интензивно се бавел со природните науки и го популаризирал учењето на Дарвин. Во последните години од својот живот со својата брошура „Подрачјето на материјализмот" (1888)[53]) предизвика голема полемика со католичките претставители, пред сè со Анте Бауер во која тој се покажа како човек кој умее да се застапува за своето гледиште и да го брани најенергично.

Во настојувањето да ги популаризира достигањата на природните науки, тој се најде поттикнат дека треба да го изнесе материјалистичкото становиште кое тогаш уште беше мошне раширено како на Запад, така и меѓу интелигенцијата кај нас. Во излагањето на материјалистичката концепција, тој не е онака отворен и решителен, пред сè не е атеист кој во верата гледа варијанта на идеализмот каков беше Светозар Марковиќ. Поинакви беа тогаш условите во Хрватска одошто беа во Србија, а и природата и местото што го заземаше Шулек во Југословенската академија чиј покровител беше Штросмаер, како и напреднатата возраст, нему му наметнуваа, поинаков однос кон религијата поинаков начин на излагањето, поинаква форма на изразите одошто тоа беше случај кај српскиот материјалист. Католичката црква во Хрватска и како организирана сила и како раширена во масите, поврзана со политичките фактори на земјата не дозволуваше отворен атеизам, а недоста-

[52]) Покрај веќе цитираната прекрасна студија на Вук-Павловиќ, види и: St. Matičević, Đuro Arnold kao učenjak i školnik Hrvatska revija, VII/1934, str. 622—632.

[53]) Bogoslav Šulek, Područje materijalizam, Rad JA, knj. 92/1888, str. 1—72.

токот на општествената потпора дејствувал на здржаниот Шулек. Тој е, би се рекло, срамежлив материјалист. Не проповеда отворен материјализам, а на секој начин се труди да покаже дека не само што не е атеист, ами дека неговите идеи се во склад со верата па со неа е во склад и материјализмот. Меѓутоа, фактот што тој пишува за материјализмот е мошне значаен, иако ги изнесува погледите на материјалистите не како свои. Неговата расправа придонесла за ширењето на материјализмот во Хрватска повеќе отколку може да се заклучи од скромните цели што си ги поставил авторот. Затоа сведочи и енергичното противење на католичките застапници. Формата во која пишувал не можела да скрие дека оној што ја напишал книшката и самиот е материјалист, иако се оградува од материјализмот.

Шулек увидува дека материјализмот на Запад постигнал големи успеси. Во врска со тоа забележува дека од развитокот на материјализмот зависел развитокот на културата (умства), иднината на човештвото[54]). Меѓу најголемите материјалисти тој ги вбројува Давид Штраус, Лудвиг Фоербах, Карл Фогт, Јакоб Молешот, Лудвиг Бихнер, Ернст Хекел и др. Тоа се сè луѓе за кои имаме назив механички материјалисти, а за кои би можело да се рече дека се и природонаучни материјалисти. Работите на Маркс и Енгелс Шулек воопшто не ги познава, а со тоа тој нема никаква претстава за дијалектичкиот материјализам.

Шулек смета дека основата на материјализмот се изразувала со изреката: „нема ништо во умот што порано не минало низ сетилата (nihil est in intellectu quod non fuerit in sencu)"[55]). Во излагањето на материјалистичката филозофија се служи со прочуената книга на Бихнер „Сила и материја" како и со Молешотовата книга „Кругови на животот" кои биле мошне познати и во кругот на хрватската интелигенција. Она што го истакнува за материјалистичкото становиште како битно е следното. Нема ништо во светот освен материјата и силата која е својствена на првата. Тие обете се вечни и неуништими. Материјата нема крај во просторот и времето, составена е од атоми чиј број и својства се секогаш исти и од чие комбинирање и прекомбинирање никнат и загинуваат нештата. Светот не е создаден од никаква особена сила што стои над него, туку постои од веки и на веки ќе постои. Сè што се случува во природата станува според „вечните и непроменливите закони" кои се општи и важат без исклучок па отаде се исклучени какви и да се чуда. Врз нив ништо не може да се потпре па ни човекот. Шулек при ова настојува да ја потцрта својата дарвинистичка позиција и противење на каква и да е vis vitalis.

Повикувајќи се на Бихнер, Шулек вели дека материјалистите не го негирале постоењето на душата и духот, но тој смета дека тие се природни фактори како и другите. Според нив, човековиот и животинскиот дух се едно исто—последица од нивниот телесен состав. Се одрекнува постоењето на каква и да е душевна супстанција. Духот е сврзан со телото,

[54]) Op. cit., str. 1.

[55]) Op. cit., str. 2.

пред сè со мозокот и упадлива е неговата зависност од големината на мозокот и неговата здравствена состојба. Со загинувањето на телото загинува и душата. Шулек особено инсистира на сензулаистичката теорија на познанието на материјализмот. Тој смета дека, според материјалистите, ние толку знаеме за светот колку можеме да осетиме. Она што не сме го осетиле, не можеме ни да го знаеме. Отаде се паѓа во изразит агностицизам: и атомите, и молекулите, и етерот „на крајот може да се сведат на осетот"[56]). Не случајно во врска со ова Шулек го наведува Кант.

Но ако е осетот единствен извор на вистината, не е секој осет како таков вистина. Многу од осетите нè залажуваат, но тоа не е случај со сите, зашто ако би било спротивното, тогаш не би можеле да ја разликуваме вистината од заблудата. Со меѓусебното споредување на осетите и дејноста на сетилата, со повторувањето на осетите, со иследувањето на нештата од сите страни, однадвор и однатре, со иследувањето дали некој осет содржи во себеси противречност, а сето тоа значи со мислењето, се удира по трага на заблудата. „Со отстранувањето на секаквата противречност во она што ни преостанува, ни се покажува вистината"[57]). Така се добива можност пак да се подвлече сензуалистичката позиција дека само со осетувањето се доаѓа до вистината.

Меѓутоа, Шулек се однесува критички кон учењето на Бихнер и Молешот. Тој говори оти „слабата страна на материјализмот" била таа дека ако го земеме само она што сме го осетиле, што бил главен принцип на материјализмот, ние би можеле да знаеме само за она што се случило во оној интервал на времето до кој допира нашето искуство, до почетокот на историјата кој оди најмногу 6.000 години назад. Тој смета дека аксиомите на материјализмот се само хипотези. Работите не се толку едноставни и не можат веднаш да се пресечат решенијата за таквите прашања какви се она за бескрајноста на светот во времето и просторот, за бескрајната делимост на атомите, за изникнувањето на светот, на човекот и душевните појави. Според Шулек, објективните мудраци се согласувале со тоа дека е „телото неразделен другар со душата и дека оваа по неговата смрт повеќе не се појавува"[58]). Но материјалистите оделе многу подалеку и сметале дека душата е комбинација на материјата што не е докажано. По ова прашање, имено по прашањето што е душата, требало да речеме „ignorabimus"! Но е можно меѓу редовите да се разбере дека сепак можеби некогаш и ќе знаеме што е таа. Шулек смета дека, ако материјалистите не ги докажале своите тези, ни нивните противници не биле посреќни, тие не докажале дека има дух без мозок.

Да се расправа за бога, смета Шулек, не се сложува со материјалистичкиот принцип. Претпазливо забележува дека од тврдењето на материјалистите излегува дека луѓето бога го замислувале антропо-

[56]) Op. cit., str. 8.

[57]) Op. cit., str. 9.

[58]) Op. cit., str. 36.

морфистички, од што не следувало дека тој е плод на фантазијата. При тоа тој додава дека и спиритуалистите, т. е. идеалистите не се задоволуваат само да речат „бог е дух, а што ќе рече дух не го знаеме"[59]), туку и тие му придаваат човечки својства на бога што не му оди, бидејќи луѓето се несовршени. При ова Шулек апелира за толеранција што за неговото време, како впрочем и за нашето, е еден од главните принципи за приближувањето на луѓето едни кон други, за ублажувањето на големите разлики меѓу луѓето што произлегувале од разликите на конфесиите. Оваа толеранција, мисли тој, ќе се оствари ако се признае дека помислата за бога ни е навистина недостижна. И тука важи принципот „ignoramus". Ваквото гледиште Шулек го наречува пантеизам. При тоа тој инсистира на правењето разлика меѓу верувањето и знаењето и незнаењето. Првото спаѓа, според него, во друга категорија[60]).

На ова згора следува интересна забелешка дека од ставањето забелешки на адреса на материјализмот, не следува и негово побивање. Тој смета дека материјализмот треба да го прошири своето подрачје преку изреката „nihil est in intellectu итн.", да оди понатаму од осетите, дека материјализмот треба да се служи и со индукција, аналогија и хипотеза, при што непосредната индукција води само до веројатноста. Сепак Шулек индукцијата многу ја цени и се гледа дека ја претпочитува пред силогизмот, иако тоа не го вели експлицитно. Само што тој е свесен за нејзините ограничени можности кога тврди дека бил „патот кон вистината со индукцијата мошне мачен и тегобен; неизмерно бавно со него понекогаш се напредува, зашто животот на човекот слабо достига за изведување потполна индукција за многу природни појави а каде ли за вселената"[61]). Отаде се гледа дека потполната индукција е оној метод што тој најмногу го цени.

Против догматичките претензии на претставителите на вулгарниот материјализам на сезнаење, Шулек предлага во материјализмот да се одделат, така да се каже, три области. Во првата би дошло сето она што е докажано со полната индукција, во втората сето она што е достигнато со неполната индукција и аналогија, а во третата она што се базира врз повеќе или помалку веројатни хипотези. Така материјализмот би се зацврстил во вака ограниченото подрачје кое постепено би се ширело. Но и противниците на материјализмот не биле без грешки. Напротив, „каде-каде повеќе се греши и во противничкиот табор"[62]).

Така кај Шулек имаме еден вид хиерархија во научната постапка. На прво место доаѓа полната индукција, па неполната индукција со аналогијата и на крајот доаѓаат хипотезите. Место за силогизмот кај него не останува. Логичките закони му се природни закони и во крајот на краиштата се засновуваат врз искуството од познавањето на природните појави. Тука за формална логика не може да станува ни збор.

[59]) Op. cit., str. 39.

[60]) B. op. cit., str. 40.

[61]) Op. cit., str. 47.

[62]) Op. cit., str. 50—51.

Недоследноста на Шулек се гледа во настојувањето материјализмот да го прикаже во склад со христијанската етика. Сепак острата реакција на противниците на материјализмот на неговите ставови веднаш последува. Анте Бауер напиша цела книшка против „Подрачјето на материјализмот"[63]) во која становиштето на Шулек се наречува „оправдан материјализам" кој се разликува од „неоправданиот материјализам" само со скепсата. Но Шулек бил недоследен скептичар. Шулек само на око го побивал материјализмот. Тој сметал дека учењето на материјализмот е најмногу докажано од сите други учења и има надеж, иако не е уште докажана, дека ќе се докаже[64]). Така загрижениот богослов го демаскира срамежливиот материјалист со намера да го компромитира пред јавноста, а најмногу пред неговите патрони, меѓу кои бил и Штросмаер.

Одговорот на Шулек, што последува на оваа „критика", беше уништожувачки[65]). Тој ја покажа сета омраза и бес на човекот фанатик кој, да се родел пред двесте години, ќе палел ломачи. Пак се оградува од материјализмот, но не се откажува од ниедна своја теза. Вели дека настојувал да го бие материјализмот со неговото оружје како и да го ограничи на едно тесно подрачје. Особено се стреми да ја покаже својата религиозност.

Списот на Шулек за материјализмот, како и неговата полемика со Анте Бауер, покажува дека тој бил недоследен материјалист. Тој сака да го ограничи материјализмот на едно подрачје, да биде материјалист оздола, но тој ни се претстави и како човек кој ги увидуваше слабите страни на механичкиот материјализам и укажуваше на нив со цел тие да се надминат. Се разбира, тој остана во рамките на овој материјализам, зашто за дијалектички материјализам кај него не станува збор. Познато е, меѓутоа, дека само од неговото становиште од материјалистички позиции можат да се надминат слабостите на механичкиот материјализам и да се прошири неговото подрачје на сите области на науките.

Ова не ја намалува заслугата на Шулек кој, иако на највисока положба во Академијата, во една мошне непогодна ситуација за материјализмот се осмели да ги брани неговите поставки и со тоа да се застапува за прогресот. Тој е заслужен и за популаризирањето на резултатите на природните науки против суеверието. Со тоа тој вршел позитивна просветителска улога[66]).

---

[63]) Ante Bauer, Područje materijalizma. Akademička rasprava Dr-a Bogoslava Šuleka, Zagreb 1889.

[64]) Op. cit., стр. 98 и 115.

[65]) На критиката Шулек одговори прво со здржан тон (в. Antikritika rasprave o području materijalizma. Dr-u Anti Baueru, Zagreb 1889) Но кога Бауер продолжи со своите безобзирни напади (в. Bogoslav Šulek filozofije doktor etc. kao filozof i polemik. Na osnovu njegove antikritike o „Području materijalizma", Zagreb 1890), Шулек не му остана должен (в.: Drugotnica Dr- A. Baueru /нема место и год. на изд./).

[66]) В. За животот и работата на Шулек: Bogoslav šulek, Izbrani članci. Prieredili Rudolf Maiksner i dr. Ivan Esih, Zagreb 1952, предговорот на Маикснер, стр. 7—28 и библиографијата на работите на Шулек, стр. 34—43.

## СКОЛАСТИЧКАТА ФИЛОЗОФИЈА ВО ХРВАТСКА

Промените во општествено-политичката ситуација во Европа во втората половина на XIX век, како, и прогресот на науките предизвикаа не само појавата на материјалистичкото објаснување на светот, кое одеше или по линијата на механистичкиот материјализам или по линијата на дијалектолошкиот материјализам кој отворено се прогласуваше за филозофија на најпрогресивната класа — пролетаријатот, туку ги присили конзервативните и реакционерни општествени сили да се приспособуваат кон новонастанатата ситуација и своите гледишта да ги бранат на еден попластичен, поусогласен со прогресот на науката, начин. Така освен паролите за враќањето кон Кант или кон Хегел или кон другите филозофски системи од минатото кои даваат можност да се побива материјализмот, католичката црква прогласи враќање кон Аристотел и Тома Аквински, но така, тоа враќање да биде сообразено со новото време. Така настана т. н. неосколастика или неотамизам. Поттик за поинакво приоѓање кон работите даде прочуената енциклика на папата Лав XIII наречена Aeterni patris од 1879 година. Во неа Томиното учење се прогласи за званична католичка филозофија при што акцентот се ставаше на тврдењето дека помеѓу науката и религијата не постои никаков расчекор, дека дури ширењето на науката придонесувало за ширењето на верата. Во овој документ се осудуваат оние стремежи кои одеа католицизмот да го засновуваат на ирационалистички концепции т.н. модернизам во католичката филозофија како и неокантијанството и Кант. По еластичното приоѓање диктирано од новонастанатата положба бараше да се прогласи дека Томината филозофија има трајно значење само во своите основи, додека во поединостите треба и мора да се надополнува, менува и развива, да се усовршува и уточнува, а во прв ред да се усогласува со резултатите на науката особено на психологијата. Почна повеќе да се води сметка за националните особености, да се отвораат црковни школи на националните јазици и да се филозофира на нив, така што латинскиот јазик отстапи и во филозофијата на католиците.

Во Хрватска ова движење дојде до израз како на општественополитичкото поле така и во областа на културата и поспецијално на филозофијата. Видни претставители на католичката црква се ставија на чело на јужнословенската идеја како Штросмаер. Од нив потекна иницијативата или се поддржуваа иницијативите за отворање средни училишта, Југословенската академија, како и Свеучилиштето во Загреб. Од црковната средина се појавија и видни писатели на учебници по филозофските дисциплини и автори на филозофски студии, расправи и големи книги, така што во крајот на XIX век и во првите децении на XX век се до Втората светска војна имаме прилична неосколастичка литература на хрватски јазик.

Една од највидните фигури на католиштвото во Хрватска, човек кој со својата дејност остави траги на сите полиња од политичкиот и културниот живот во неа, беше *Антон Бауер* (1856—1937), професор, на Теолошкиот факултет во Загреб, член, а потем смртта на Штросмаер,

и покровител на Југословенската академија и загрепски надбискуп. Во сета своја дејност настојува да игра улога на поборник на просветувањето и образовањето, на ширењето на науката, но пред се è крвно заинтересиран прогресот на образованието и науките да ги впрегне во служба на католиштвото. Затоа е ожесточен противник на секоја прогресивна идеја во политичкиот и културниот живот во Хрватска, непријател на материјализмот и ,,безверната интелигенција", на атеизмот воопшто. Тој жилаво се бори против дарвинизмот кој во она време беше тема на денот и потпора на атеизмот, кој ги уриваше основните поставки на црквата за потеклото на човекот како и воопшто за светот во целост. Како загрижен католик и борец за верата Христова застапувана од Рим, тој стапи во полемика со материјалистичките ставови на Шулек при што основните аргументи му беа клеветата и дискредитирањето на овој толку заслужен во културната историја на Хрватска човек пред властите.

Од друга, страна божем застапувајќи се за автономијата на универзитетот и слободата на научното иследување, тој на секој начин докажуваше со неосколастичарите дека највишите вистини биле религиозните вистини, дека религијата е незаменлива потреба за животот на поединецот и општеството. Прифаќајќи ја новата ориентација на католичката црква прокламувана од папата Лав XIII, тој се застапува за гледиштето дека разумот е последен разлог за прифаќањето на некоја поставка како вистинска и дека секое верување треба да биде во склад со разумот. Тој се залага за верување, но не за слепо, туку за разумно верување, тврдејќи дека во црковните книги имало многу неразумности и очигледни бесмислици што стојат во расчекор со науката кои треба да се примат со резерва. Тој бара во овие книги да се разликуваат две работи: она што се однесува до вечните религиски вистини од она што се однесува на природата на сетилните предмети. За последните нешта писателите на црковните книги зборувале со јазикот на старата наука, на науката од нивното време која можела да се побива од гледиштето на новите достигања на науката. На овој начин се усогласува религијата со науката: оставете ѝ ги вие основните ,,вистини" на црквата, па друго можете што сакате да тврдите. Меѓутоа, Бауер насекаде каде науката не можеше да се усогласи со овие врвни ,,вистини" на католицизмот стануваше против науката, а со тоа и против прогресот воопшто. Тој е типичен поборник за впрегање на науката во колата на религијата која беше тргнала да се влече надолу во пропаста на атеизмот и слободното мислење[67]).

Еден од католичките филозофски дејци е и *Јосип Штадлер*, професор на Теолошкиот факултет во Загреб и надбискуп во Сараево. Автор е на систем по сколастичката филозофија кој излезе под името ,,Фило-

[67]) Од А. Бауер помеѓу другото в. и: Opća metafizika ili ontologija, Zagreb 1894, 2. izd., Zagreb 1918; Vuntov metafizička sustav, Rad JA, knj. 127/1896, str. 210—248, 132/1897, str. 48—102, 144/1900, str. 1—39.

зофија" (1904—1915)[68]). Тој не претерува со модернизирањето и се држи за она што се беше утврдило во католичката филозофска мисла која може на тој начин да се нарече и староколастичка. Неговата „Филозофија" претставува преработка за школски потреби на она што можело во она време да се најде во стандардните сколастички учебници по филозофија за потребите на католичките виши школи.

На Штадлер филозофијата му е средство за борба против материјализмот, пресвртничките и бунтовничките мисли[69]). Тој на логиката гледа како на „собир или подобро систем од правила според кои умот се управува во своите дејства правилно да постапува"[70]). Како што било тогаш вообичаено, ја дели логиката на дијалектика или формална логика и критика или материјална логика. Сосема го изгубил од предвид имено формалниот момент, зашто силогизмот го излага без шематско претставување. Овдека залудо ќе бараме нешто ново, свежо и интересно. И критиката или ноетиката, т.е. теоријата на познанието која му е дел на логиката ја изложува на стандарден начин.

Во духот на сколастиката ја напишал својата расправа за вистината *Адолфо Вебер Ткалчевиќ*[71]). Тој е еден од црковните луѓе кои се придружија кон Илирското движење. Како таков активно работеше на либерализацијата на политичкиот, црковниот и културниот живот во Хрватска во средината на XIX век. Се истакнал како педагошки деец, работел на проблемите на хрватскиот јазик, се занимавал со писателска и критичка дејност со која има неоспорни заслуги за развивањето на хрватската критика. Водел полемики во кои се трудел да ги наметне своите гледишта. Многу работлив, но не оставил трајни дела. Неговата расправа за вистината ги има одликите со кои Ткалчевиќ се покажува како човек кој се зафатил со популаризирањето на сколастичката теорија на вистината. Таа треба да се пронајде заради самата неа, зашто претставува најголемо богатство. Кон неа се стремат поштените, а лошите луѓе не избираат средства да ја скријат. „Па каде надвладеала лагата, — пишува тој —, тука поштениот свет се завива во црно; а кога негде вистината го истакнала своето победоносно знаме,ој таму се извикува, плеска во неограничена веселба."[72]) Предметите од кои „удира некаква сила" која се вика знак, преку сетилата и нервите придонесуваат душата која „столува негде во телото", да се промени. Тоа било осет. Кога душата ќе ги собере сите битни знаци, добиваме поим. Кога душата „изречува дека два поима одат или не одат заедно" имаме суд[73]). Понатаму Ткалчевиќ говори за познание по пат на сетилата, поимот,

---

[68]) Josip Štadler, Filozofija, sv. I, Sarajevo 1904; sv. II, Kritika ili neotika, Sarajevo 1905; sv. III Opća metafizika ili ontologija, Sarajevo 1907; sv. IV, Kosmologija, Sarajevo 1909; sv. V, Psihologija, Sarajevo 1910; sv. VI, Naravno bogoslovje. Sarajevo 1915.

[69]) B. Filozofija I, str. 2.

[70]) Op. cit., str. 9

[71]) Adolfo Veber, Istina, Rad JA, knj. 85/1887, str. 1—13.

[72]) Op. cit., str. 2.

[73]) Op. cit., str. 3.

судот, заклучокот. Горната и долната премиса на заклучокот ја определува според тоа дали во заклучокот ѝ се јавува предикатот или субјектот[74]), што е во согласност со современото гледиште на определбата на премисите, иако премисите не треба да се викаат горна и долна, ами голема и мала. Индукцијата и аналогијата му служат да се добие материјалната вистина и смета дека можат да дадат несомнена вистина ,,ако се потполни и совршени". Говори и за метафизичка, природна и морална невозможност од кои само првите две имаат важност за вистината. На крајот зборува за познание по пат на вдохновение и по пат на разликите на талентите и науките. Сето ова е полно со наивности, со просветителски, национален и верски жар. Научната вредност на оваа расправа која ја напишал ,,прави член" на Југословенската академија, е сосема сомнителна.

Во сколастичките филозофски дејци спаѓа и *Анте Алфиревиќ*. Напишал повеќе статии од областа на теологијата, теоријата на познанието, окултистичките ,,науки" и за современата филозофија во кои го застапува гледиштето на сколастичката филозофија. Ќе укажеме на неговата расправа ,,Принципот на идентитетот на судовите"[75]) во која строго се придржува за томистичкиот аристотелизам па изведува дека принципот на идентитетот е најважен, основен принцип од кој се изведуваат сите други принципи. Сите судови, непосредните заклучоци и силогизмите ги сведува на идентитетот. Тој како основен не може да се докаже. Како психолошка ја наведува причината дека во истиот миг со познанието на овој прв принцип се увидувала и неговата вистина. Природата на нашиот ум нè силела да ја признаеме вистината на првите принципи па затоа тие се викале и очигледни. Но тој применува уште еден принцип освен очигледноста во докажувањето на истинитоста на логичките принципи, имено општата согласност[76]).

## СТЈЕПАН ЦИМЕРМАН
(1884—1962)

Највиден претставител на неосколастиката во Хрватска. Како професор на Теолошкиот факултет во Загреб, низа години, тој напишал многу книги, расправи, осврти, критики и полемички списи од областа на теоријата на познанието, психологијата, филозофијата на религијата итн. Ќе укажеме само на неговата ,,Општа ноетика" (1918, II изд. 1926), ,,Кант и неосколастиката" (1920), ,,Увод во филозофијата" (1922) итн.[77]).

Образложувајќи ја неосколастиката и борејќи се со неа на два фронта: против материјализмот од сите видови, од една страна, и со

---

[74]) Op. cit., str. 21.

[75]) Ante Alfirević, Načelo istovetnosti u sudovima, Program c. k. Velikog gimnazija u Spljetu za školsku 1909/10, str. 3—10.

[76]) Op. cit., str. 10.

[77]) Stjepan Zimmermann, Opća noetika, Zagreb 1918, 2. izd., Beograd 1926; Kant i neoskolastika, Zagreb 1920; Uvod u filozofiju, Zagreb 1922.

субјективизмот и агностицизмот кои имаат незгодни консеквенции за религиозната догматика, од друга, Цимерман се застапува за т.н. гносеолошки реализам или ноетички објективизам, кој признава дека независно од свеста на човекот кој познава, постои реалност која може да се познае. И кај него доаѓа до израз неотомистичката теза за ноетичкиот примат на битието над свеста, дека во секое познавачко дејство како примарно ни е дадена вонсубјективната реалност, а потем тоа и самиот субјект. Меѓутоа, ако во овие поставки се сложуваат сите неотомисти, тие се разликуваат помеѓу себе според своите одговори на прашањето како му е дадена на субјектот оваа вонсубјективна реалност. Едни сметаат дека на човекот таа му е дадена непосредно, а други — посредно. Во првата група неосколастичари спаѓаат Е. Жилсон, Ж. Маритен, и други, а кај нашите А. Ушеничник. Во втората група спаѓаат Д. Мерсие, Ј. Гејзер и други, а тука спаѓа и Цимерман. Тој во своите гносеолошки изведувања се потпира имено на Мерсие и особено на Гејзер, потоа врз некои модерни правци во психологијата пред сè на Вирцбургшката школа на чело со Ото Килпе[78]), на Хусерловиот објективно идеалистички правец. Понатаму тој изразува став дека сколастичката теорија на познанието мора да води сметка за оние појави кои во модерната филозофија настанаа со појавата на филозофијата на Кант која во негови очи добива карактер на филозофија која направила пресврт во историјата на филозофијата. Затоа она што Аристотел го земал некритички, а со тоа и Тома Аквински, имено претпоставката на реалната егзистенција на стварноста, мора критички да се преиспита. „Старата филозофија — вели Цимерман — врз основа на примитивното (некритичкото) становиште поаѓала од свеста за трансцендирачката или екстраегзистенцијалната реалност и од искуството за неа кон мислењето. А од Кант. . . се пресврте излезиштето, па *искуството објективно земено станало зависно од мислењето*. Затоа денес постои ова прашање: дали „јаството" е продукт на мислењето или не е?"[79])

Наспроти на Ушеничник, Цимерман смета дека модерната сколастичка ноетика не може да се гради врз инсистирањето на непосредната реалност на јаството кога на противниците на сколастичката филозофија, пред сè на кантијанците, јаството им е априорна синтеза[80]). Самиот Цимерман смета дека оригиналното во неговите погледи било сфаќањето за синтезата меѓу Кант и сколастиката. Заедничко на Кант и сколастиката им било признанието на објективниот карактер на судовите и признанието на врската на нашата свест по пат на осетите со вонсвесната реалност. Бидејќи Кант не признава дека вонсвесната реалност е формирана како што се формирани предметите на познанието, претпоставката за реалната формација не може да биде излезна точка

[78]) J. Lach vo „Neka pitanja empiriske i filozofske psihologije" (Bogoslavska smotra, XXI/1933, str. 23—37) докажува со напоредни цитати дека гледиштето на Цемирман за психологијата е буквално земено од Килпевата книга „Einleitung in der Philosophie".

[79]) St. Zimmermann, Filozofski osnovi znanstvene spoznaje, p. o. Godišnjak Sveučilišta u Zagrebu 1924/25—1928/28, str. 42—48, Cit. str. 47.

[80]) Ibid.

на критиката на Кант[81]). Затоа, според нашиов сколастичар, е важно методолошки да се појде од утврдувањето на објективноста на надворешното искуство, потоа на познанието на идеалните судови во кои субјектот и предикатот се општи поими, а потоа да се определи вонсвесната реалност. Вака има појдено и Мерсие, но тогај паднал во тешкотии со методот на негативното општо сомнение[82]). Од резултатите на психолошката анализа на свеста во рамките на феноменолошката и вирцбургшката школа се утврдило дека перцептивните судови имаат интенционален карактер и дека во нив се содржани не само осетни, туку и други елементи, како резултат на сличноста, еднаквоста, разликата кои влегуваат „нужно во осетите од кои зависи содржината на судот, зашто ги пронаоѓаме во судот." Наспроти на Мерсие кој поаѓа од аналитичките судови, Цимерман поаѓа од синтетичките судоив[83]).

Овдека се гледа дека наспроти на старата сколастика, која поради непотполноста на психолошките и логичките анализи не дошла до задоволувачко решение на проблемот на вистината и се служела со објективниот поим на вистината како излезна точка на теоријата на познанието, Цимерман докажува дека само од една анализа на мисловните функции може да се очекува решение на проблемот на познанието[84]). Со тоа интроспекцијата се прогласува како единствено правилен пат на теоријата на познанието — одејќи по овој пат е можна пресметката со скептицизмот. Скептикот се сомнева во оправданоста на сигурноста на вистината со која луѓето искажуваат некои судови. Меѓутоа, со признанието на своето сомнение тој го признава свесниот акт на сомнението. Отаде Цимерман расудува: ти се сомневаш, — ти си оној што се сомневаш, — ти си: кажи сам „јас сум"[85]). „Јас сум" е егзистенцијален суд, сигурен си дека е вистински, зашто го признаваш своето сомнение. Но ако „си", не можеш да „не си", па си сигурен во принципот на противречноста, зашто го признаваш сомнението. Од доживелицата на сомнението се преоѓа на другите доживелици. Најнапред непосредното восприемање ми зборува дека има некои доживелици. За секоја доживелица сум непосредно свесен дека постои во мене. Врз основа на тоа знам да го разликувам она што е стварно од она што е само замислено, а не е навистина и дека доживелиците се *разликуваат* една од друга. Понатаму, интуитивно дознаваме *за она* што го доживуваме, бидејќи доживелиците интендираат кон нешто, па интуитивно знам да ги разликувам свесните објекти. Најнапред знам за своето доживувачко „јас", а освен тоа и за причинската поврзаност на моето јас и оние доживелици што ги доживувам како и за тоа дека во доживелиците

---

[81]. B. St. Zimmermann, Problem spoznaje (Osvrt na pisanje Dra Hijacinta Boškovića), Bogoslovska smotra, XXI/1933, str. 179.

[82]) Op. cit. str. 279—280.

[83]) Op. cit., str. 180.

[84]) Stjepan Zimmermann, Ontološko noetički problem u evoluciji filozofija. Rad JA, knj 220/1919, str. 59—155.

[85]) St. Zimmermann, Filozofski osnovi znanstvene spoznaje, God. sv. u Z., 1924/25—1928/29, стр. 45.

на одговорноста и самостојното е ова јас самостојно егзистентно. За сето ова, тврди Цимерман, можеме да имаме сигурно познание, да имаме судови во кои не можеме да се сомневаме.

Интуитивното познание, продолжува да расудува Цимерман, прави чекор понатаму. Тоа не само што ги констатира конкретните доживелици и конкретното јас, ами често пронаоѓа и општи и универзални идеи. На пример, знаеме интуитивно за ова црвено, па и за црвеното воопшто. До општите идеи се доаѓа врз основа на конкретните нешта. Тие се апстрахирани од стварноста, тие се нејзин одраз или функција па затоа имаат објективна вредност. Понатаму, расудува Цимерман, бидејќи содржината на судовите ја чинат идеите, објективната вредност на идеите е гаранција за објективната вредност за судовите. Така се засновува вредноста на искуствените судови за перцептивните, независни од мислењето, содржини, а објективноста на нужните судови во идејните објекти — и тоа сѐ врз основа на интуицијата. По овој пат се засновува и објективноста на логичките принципи и принципот на каузалитетот.

Поаѓајќи од феноменалноста на перцептивните содржини и констатирајќи дека овие изникнуваат и исчезнуваат, Цимерман констатира дека тие имаат своја причина за ова изникнување и исчезнување. Оваа причина не може да биде субјектот, зашто тој не е слободен во перцептивното доживување по своја волја да предизвикува менување. Така се доаѓа до вонсубјективната стварност. Со заклучување од својствата на перцептивните содржини доаѓаме до својствата на вонсвесните нешта, до суштините на телесните нешта и до душата како суштина на духовниот живот. Од фактот на телесниот свет со помошта на принципот на каузалноста доаѓаме до првата причина или инаку речено — до бога[86]).

Така се извлекува од субјективноста не само сиот нејзин свет, туку и сета стварност и метастварност и, на крајот на краиштата како венец на сиот неотички напор се извлекува бог и католикот може мирно да се повлече на заслужен одмор. Меѓутоа, ваквото расудување, од материјалистичка гледна точка, не може да се прифати по никој начин, зашто никаков гносеолошки принцип не може сам по себе да нѐ изведе од субјективноста и, во крајна линија, од скептицизмот. Цимерман прави салто мортале и тоа на два најважни за теоријата на познанието пункта. Прво, од сомнението тој оди на оној што се сомнева, од *мислам* на *сум* (Декарт). Но со мислењето може да се констатира само мислење, дека некој мисли се убедуваме во конкретната практична дејност во која себе се противставуваме на светот на материјалната стварност и светот на другите луѓе. Второ и уште понедозволено е да се скока од причиноста на доживелиците во вонсубјективната стварност. И тука практиката е неопходна за теоријата на познанието како критериум на вистината, за објективното постоење на светот вон нас. Што се однесува до супстанцијалноста на душата тоа е застарелица која се влече

[86]) В. Stjepan Zimmermann, Filozofija i realizacija, Zagreb 1036, str. 232—235.

од најпримитивните времиња на човечката историја и таа паѓа со развитокот на науката. Со тоа јас-то, како иманентна причина на нашите доживелици, отпаѓа. Вишите духовни творби се така или инаку засновани на нижите. Тоа важи и за мислењето и за вишите форми на чувствата и за волјата. Нижите форми на душевноста пак се незамисливи без дејствувањето на надворешниот свет на нашите сетила. Модерната психологија и физиологија на вишата нервна дејност покажува дека човекот кој изгубил на некој начин способност за осетување паѓа во сонлива состојба. нема врска ни со мислењето ни со надворешниот свет. Што се однесува до „доказот" за постоењето на бога, тој е бесмислица која е противречна на погледот на светот на модерниот човек. Првата причина можел да ја бара Аристотел, бидејќи стоел на механицистичкото становиште дека движењето потекнува однадвор и затоа одејќи последователно мора да се дојде до прва причина, неподвижен двигател или да се отфрли поимот за причината а со тоа да отпадне и науката. Денес кога светот се покажува како causa sui, нема потреба за целите на образложеното познание да се прибегнува кон овој своеобразен deus ex machina. Со ова пропаѓаат обидите со помошта на науката да се засновуваат старите и одживеани идеи. Ако католичката идеологија бара сојуз со науката, нема сомнение, таа избрала лош сојузник и сите настојувања тој да се впрегне во нејзината кола се однапред осудени на неуспех. Прогресот на мислата оди во правецот на раскинувањето со секаква мистика, со секакви натприродни фактори па и оние вака изведени од субјективноста. Претпоставката на научната теорија на познанието мора да биде претпоставка на обичниот човечки разум кој го прима како по себе евидентен ставот дека постои надворешниот свет. Всушност, неосколастиката воопшто и онаа на Цимерман посебно претставува вид објективен идеализам кој се маскира зад теоријата на „умерениот реализам" како гносеолошка доктрина. Тој со теоријата на осетното перцепирање како доживелица на јас-то во кое перцепираните содржини се дадени како иманентно-физички[87]) претпоставува не само даденост на трансцендентната физичка реалност, туку и даденост на трансцендентната психичка реалност, трансцендентното јас[88]). Така реализмот паѓа во вода, зашто тој е во нераздвојна координација со идеализмот и од него е зависен. Целата сколастичка теорија за душевните моќи на кои дејствуваат објективно дадените реални предмети е идеалистичка, бидејќи тврди: „Душата восприема (апрехендира) сѐ што се наоѓа вон неа со помошта на слики (formae, similitudines, species sensibilis) кои се присутни во душата наместо на самите предмети."[89]) А ние знаеме дека во сколастичката томистичка филозофија материјата е пасивен принцип, чиста можност, а формата е она која оваа, од можна, ја прави стварна. Формата е она што ѝ дава на материјата определеност и движење. Овие форми имаат моќ да влегуваат во контакт со душата како слично со слично и на тој начин не

---

[87]) Stjepan Zimmermann, Opća noetika, 2. izd,. Zagreb, str. 366.

[88]) В. помеѓу другото и на стр. 367.

[89]) Op. cit., str. 368.

материјалното, туку идеалното е она што го овозможува појавувањето на сензибилните форми (species sensibilis). Реализмот иако крстен умерен, е само привиден и се претвора во сосема неумерен идеализам.

Од друга страна, Цимерман на секој начин настојува да докаже „(против сензуализмот) дека разумните содржини не изникнуваат од органските функции, а сепак (против рационализмот) дека во разумот дејствително не постојат без сетилното искуство."[90]) Разумската моќ (intellectus agens) со помошта на апстракцијата од формите на сетилноста произведува интелегибилни форми (species intellegibiles) или општи суштини кои ги втиснува како втиснати форми (species impesse) во пасивниот разум, т.е. човечкиот разум во вистинската смисла на зборот (intellectus possibilis) и по нив позната. Така последниов, можниот разум, имено како можен се приводи во акција со апстрактни форми[91]). Со тоа се доаѓа до една функција која се зема како доказ за постоењето на супстанцијалната душа. Емпиризмот, макар и умерен, така е само фасада која скрива нешто што нема врска со него. Сиот напор да се модернизира сколастиката воопшто и на Цимерман посебно останува напор на човек кој со нови бои и средства за реставрирање настојува да сочува од пропаст една одамна разнишана зграда. Тој покажал реставраторска способност, но зградата е осудена на пропаст, а и љубителите на мудроста немаат зошто да жалат ако таа еден ден сосема се урне, зашто таа ги нема оние квалитети со кои може да биде задоволен еден човек упатен во филозофијата.

Во правецот на неосколастиката во Хрватска работат повеќе католички свештеници, предавачи во богословските школи, во гимназиите или такви кои со школска дејност не се занимавале. Наспроти стремежот на Цимерман да даде нешто свое во образложувањето на сколастиката, *Хијацинт Бошковиќ*, доминикански калуѓер со својата книга „Проблемот на познанието" (1931)[92]) станува против неосколастичките усилби на Цимерман со кого влезе во полемика. Тој настојува да го изнесе томистичкото учење без каков и да е осврт на научните резултати или дури и против нив. Само тој колку што е несовремен толку е и неоригинален, конфузен и „назаден" во однос на Цимерман. Затоа Цимерман остро реагираше на неговата книга која ја окарактеризира како „запирање на средновековниот систем со игнорирањето на сиот понатамошен научен развиток" што водело во историски догматизам[93]). Според Бошковиќ, познанието било како и другите суштества. Својството со кое се карактеризира познанието се означува како примање „на онаа иста форма која е во предметот"[94]). „Формата го изведува субјектот од можноста во дејност, а субјектот ѝ го дава на формата

[90]) Op. cit., str. 392.

[91]) B. ibid.

[92]) Hijacint Bošković, Problem spoznaje, Zagreb 1931.

[93]) St. Zimmermann, Hijacint Bošković o. p.: Problem spoznaje, Bogoslovska smotra, XX/1932, str. 498.

[94]) Hijacint Bošković, Problem spoznaje, 153.

обележјето на својата природна (универзалноста и спиритуалноста — Ј. Ј.)"[95]). Овдека сколастиката не мрднала ни чекор напред.

Сколастичарот *Карло Грим* напиша студија за индукцијата под наслов „Индукцијата. Приказ на нејзините прблеми" (1941)[96]). Во неа покажува како индукцијата, тој „знак на нашето време", не само што не ѝ противречи на сколастичката филозофија, туку, напротив, дека „органски извира од целиот сколастички систем"[97]). Потполната индукција не може да се смета како посебна форма на индукцијата. Субјектот на заклучокот не може да се постигне како нешто општо врз основа на самата потполност, ами или a priori со анализата на поимите или a posteriori со непотполната индукција. Но со својот регистраторски заклучок потполната индукција ѝ го расчистува патот на правата индукција[98]).

Бидејќи подрачјето на строгата индукција биле општите синтетички судови, оваа не дава строга метафизичка извесност. Математичките судови со Расл и Кутира ги смета за аналитички судови до кои може да се дојде со индукцијата. Затоа со Расл математичката индукција ја третира како „напросто дефиниција"[99]). Според Грим, таа само го носи името индукција додека, всушност, била најстрога дедукција. Принципот на математичката индукција го наоѓа во принципот на разлогот $n+1$ е гаранција за нејзината потполна сигурност. Принципот на разлогот го зема како гаранција и на нематематичката индукција, „бидејќи принципот на достатниот разлог може со логичка сила да доведе до заклучокот дека соодветниот закон мора да го има својот темел барем во некое својство на нештата."[100])

Иако аналитичките судови не се како такви никогаш плод на индукцијата, тие можат да се запознаат со индукцијата. Затоа индукцијата во строгото значење можела и морала да се употребува во метафизиката и во математиката. Според нашиов логичар, проблемот на индукцијата можел да се реши единствено, ако се познаело дека има аналитички судови, кои не се само логички, ами и онтолошки. Еден од овие онтолошки аналитички судови му е и принципот на достатната причина. Тој не бил и принцип на дедукцијата, бидејќи фигурирал како премиса во индукцијата[101]). Овој принцип ја потпирал индукцијата и со тоа што во неа ја внесува дедукцијата, ги сврзува обете заедно. Така индукцијата, всушност, ја добива својата вредност од дедукцијата. И покрај сето образложување на индукцијата, сето ова се покажува, на крајот на краиштата, како редење кули во воздух, кои тој самиот ги урива, зашто, како вели: „Напросто зборувајќи предимството ѝ припаѓа на дедукцијата."[102]) Сколастичарот си останува сколастичар. Така про-

---

[95]) Op. cit., str. 197.
[96]) Karlo Grim. Indukcija. Prikaz njezinih problema, Zagreb 1941.
[97]) Op. cit., str. 11.
[98]) Op. cit., str. 34.
[99]) Op. cit., str. 40.
[100]) Ibid.
[101]) Op. cit., str. 58 n. 88.
[102]) Op. cit., str. 69.

блемот на индукцијата се решава што таа со принципот на достатниот разлог се сведува на дедукцијата, т.е. се ликвидира како индукција. Дијалектичкото решение на проблемот е далеку од него како небото од Земјата.

Од другите сколастички писатели ќе го спомeнеме само *Јосип Лах* кој водел полемика со Цимерман во однос на неговите напори да ја сообрази сколастиката со модерниот развиток на филозофијата. Тој настојува да ги побие сите тврдења на Цимерман кои водат сметка за модерната психологија, ја отфрла теоријата на локализацијата, теоријата на хемиската природа на возбудата. Тој е загрижен католик кој се сомнева во сето ново и современо.

Додека хрватските сколастичари верските догми ги бранеа од натискот на научните достигања приспособувајќи се кон нив или сосема отфрлајќи ги, еден дел од напредните културни работници им се противставуваат како на сколастиката така и на сета клерикална ориентација во животот на Хрватска определувајќи се за самостојното иследување и слободата на совеста. Несомнено еден од најрешителните борци против клерикализмот кој имаше фатено јаки позиции во Хрватска е

## ДАВОРИН ТРСТЕЊАК
(1848—1921)

Тој е Словенец. Пишувал на словенечки, а уште повеќе на хрватски. Во Хрватска како учител развил значителна педагошка дејност, а се бавел и со белетристика. Тој доследно се борел против каков и да е вид предрасудоци и ги популаризирал научните достигања. Особено остро истапува против религијата (супранатурализмот) која ја обележува како несогласна со разумот и ја обвинува за многу несреќи на човештвото. Но не се сложува ни со рационализмот. Своето гледиште тој го нарекува натурализам, кој, всушност, претставува вид механички материјализам дополнет со волунтаризмот. Затоа неговите претпочитувани филозофи, на кои им посветува посебни статии, се не само еволуционистот Спенсер[103]) и материјалистот Хобс[104]), туку и Артур Шопенхауер[105]) и Ниче[106]). Тој е решителен детерминист[107]). Спротивставувајќи го своето гледиште на религијата тој пиушва:

„Човекот од нашата доба се враќа се повеќе кон натурализмот, не гледа повеќе на животот по смртта, не очекува натприродна помош и милост, не верува во чуда, не бара вистина и поука во откровението, туку во себеси и се доверува во својата сила, а среќата ја бара на Земјата. Денешниот човек верува во силата на умот. Чувствата и волјата му се

[103]) Davorin Trstenjak, Herbert Spenser, Napredak (Zagreb), XLV/1904, str. 97—102, 113—117, 129—132, 145—147.

[104]) Davorin Trstenjak, O Hobbesu, Zvono, V/1910, str. 577—579.

[105]) Davorin Trstenjak, Artur Schopenhauer, ibid. str. 481—488.

[106]) Davorin Trstenjak, Nietzsche-Worte, Hrvatska njiva, II/1918, str. 497—499.

[107]) B. Davorin Trstenjak, Determinizam, Napredak, II/1910, str. 344—345.

рамноправни со умствената дејност. Така волунтаризмот го надополнува рационализмот. Верата отпаѓа од умот човеков."[108])

Очигледно е дека сега во Хрватска се поинакви времињата и атеизмот не мора повеќе да се прикрива зад христијанскиот морал, а материјализмот не мора да докажува дека е етичен како што тоа беше случај со Шулек. Но сепак Трстењак своето гледиште не го наречува материјализам, туку натурализам. Очигледно покрај општествено-класните причини за тоа придонеле и неговата ориентација на дарвинистичкиот еволуционизам, кој придонел на тоа Трстењак рационализмот да го надополнува со волунтаризмот. При сето недоследно развивање на своето становиште, Трстењак е несомнено материјалист со нагласена механицистичка (се застапува за строг детерминизам) и еволуционистичко-просветителска нота. Својот натурализам тој го спротивставува на идеализмот. Механицистичката спротивност меѓу натурализмот и идеализмот ја определува како спротивност на мислењето за тоа што е повредно: она што се прима од природата или она што самите ние го создаваме. Овој principium divisionis е сосема несигурен во определувањето на спротивните табори во филозофијата и сосема е далеку од прецизноста на Енгелсовиот принцип. Трстењак на природата гледа како на „темел на сето човечко трорење", додека самата таа „не може да биде предмет на човечкото творење". Понатаму тој вели: „Природата е сето она во нашиот живот и во светот што постои независно од човечкото творење. Кој да го искаже сето она за што имаме да ѝ благодариме на мајката пирода?"[109]) Така сосема задоволително се определува природата, т.е. материјата како, реалност независна од човекот, несоздадена од него, како она што му преуходи и што е услов на неговиот живот и творештво. Овдека природата не е ништо, туку нешто без кое не би го имало ни човекот ни животот воопшто. Но ова гледиште ја увидува само едната страна на проблемот. Природата, ако постои пред и независно од човекот, не значи дека таа не може да стане предмет на неговото воздејство, не, навистина, во смисла таа да се твори од ништо, туку таа да се мени и преобразува, да се подложува не само на своите законитости, туку и на законите на човечкото творештво, да се очовечува, да станува похумана, т.е. таква да биде сообарзена со човечките потреби. Двосмислениот израз творење не е само двосмислен, туку го означува и механицизмот на становиштето на Трстењак.

Својот став, а тоа е пак карактеристично за него, Трстењак го поткрепува повикувајќи се на Русо, на Фоербах и Хекел. Навистина Русо бара враќање кон природата, но во своето сфаќање тој не бил натуралист во онаа смисла како Фоербах или Хекел па и самиот Трстењак. И ова мешање на Русо со Фоербах и Хекел сведочи за неопределеноста на филозофската позиција на Трстењак. Каков е неговиот натурализам може да се види сосема јасно од овие негови зборови: „Душевниот појавен живот на човештвото — вели тој — не е самосвојно

[108]) Davorin Trstenjak, Vjera i znanost, Zvono, IV/1910, str. 18.
[109]) Davorin Trstenjak, Naturalizam, ibid., str. 386.

царство, туку ѝ припаѓа на природата. Моралниот свет е само една провинција на физичкиот, а клучот на сите подрачја на дејствителноста ни го дава природната наука."[110]) Овој клуч е сосема несигурен, меѓутоа, кога се работи за откривањето на суштината не само на психичкото, туку и на она што е суштинско кај човекот. Основната карактеристика на човекот како суштество кое прави орудија (Франклин) не може да се изведе од ниедна природна наука, не може да се констатира со никакви хемиски анализи и реакции, со никакви оптички, радио итн. средства. Механичкиот материјализам не може да го задоволи современиот мислител и затоа него така решително го отфрлаа и Маркс и Ленин, особено во „Филозофските тетратки"[111]). Сепак гледиштето на Трстењак спротивставено на оние против кои тој се бореше, имено на клерикалците, претставуваше за Хрватска уште каков напредок и одигра значајна улога, иако не е ниту оригинално ниту издржано, во освестувањето на народните маси и нивното отргнување од влијанието на реакционерната идеологија на црквата и е насочено не само против неа, ами и против сите реакционерни сили во Хрватска кои се спротивставуваа на секој вид прогрес.

Еден од претставителите на еволуционизмот во Хрватска е и веќе споменатиот

## ЉУДЕВИТ ДВОРНИКОВИЌ
## (1861—1933)

Тој едно време бил учител во Хрватска, а потем професор во трговската и учителската школа во Сараево. Предимно се занимавал со педагошка активност, но и со психологија, филозофија и литерарна критика. Прво бил под влијанието на Хербарт, а подоцна се влијаел од Спенсер и Хекел пред сѐ. Своето становиште го формулирал како „еволуционо-биолошко, природноисториско, според кое сите појави има да се сфатат и да се посматраат како стадиуми и последици на некој развоен процес"[112]) Љ. Дворниковиќ смета дека општиот развиток на филозофијата" му донел на Спенсер уште денес повеќе привржаници одошто на Кант. А подлогата врз која е заснована Спенсеровата филозофија му осигурува уште повеќе[113]). За да го помири својот став со религијата, нагласува дека секој еволуционизам не мора да води во атеизам и материјализам, па го наведува примерот на германскиот психолог и филозоф Фехнер кој бил и религиозен и идеалист, а се застапувал за еволуционизам.

Логиката Дворниковиќ ја разгледува во рамките на психологијата и сосема на психологистички начин. Тој е за експериментална психологија,

---

[110]) Op. cit., sir. 389.

[111]) Сп. особено стр. 259 и 330.

[112]) Ljubomir Dvorniković, Essay-i iz područja psihološke pedagogoje i estetike knj, I. Sarajevo, str 3.

[113]) Lj. Dvorniković, Naša filozofjja, Savremenik, VII/1913, стр. 537.

а во социологијата е социјалдарвинист и е на мислење дека војните биле неизбежни дури и во едно цивилизирано општество, зашто културата не го отстранила правото на посилниот[114]).

Кон природонаучниците што се занимаваат и со филозофија во Хрватска спаѓа и *Фран Бубановиќ* (1883—1956). Тој бил хемичар и професор на Универзитетот во Загреб. И тој може, особено во својата почетна фаза, да се нарече стихиен материјалист кој се влијаел од Хекел[115]). Но поради недоследност тој го прифаќа и гледиштето на Спенсер: неговиот еволуционизам и агностицизам[116]). Со тоа тој ни се претставува како срамежлив и конфузен материјалист. Тој со Спенсер потцртува дека религијата била нужен корелат на науката, а во агностицизмот му се допаѓа идејата за релативноста на познанието, та дури му е „неодолив закон релативноста на секое познание" кој ќе бил „секогаш свеж агенс на мисловното човештво"[117]). Конфузијата во неговите погледи дојде особено до израз меѓу двете војни кога стана против дијалектичкиот материјализам стоејќи на становиштето дека науката можела да се усогласи со идеализмот, а дијалектиката на Енгелс со окултизмот и антропозофијата[118]). Тој сака да создаде природонаучно мислење и сфаќање на животот кое да не биде ни материјалистичко ни спиритуалистичко[119]). Затоа тој паѓа во неверојатна конфузија која го покажува како недоследен мислител кој нема солидна филозофска подготовка. Неговите написи против дијалектиката предизвикаа одговор од страна на претставителите на марксистичката филозофија.

Позитивизмот дојде до израз и кај

## СТЈЕПАН МАТИЧЕВИЌ
(1880—1940)

Тој беше професор по практична филозофија и педагогија на Универзитетот во Загреб. Учител му беше познатиот виенски позитивистички филозоф Фридрих Јодл. Дисертацијата со која се здобил со признание му е од областа на логиката. Таа носи наслов „Придонес за определбата на односот помеѓу логиката и психологијата" (1909)[119]а). Таа била мошне поволно примена во странство, а познатиот застапник на енергетистичката филозофија В. Освалд ја оценил како „добар придонес кон општото прашање"[120]). Ова е и последна поважна работа на Матичевиќ од областа на нашиот интерес. Тоа зборува дека тој не бил

---

[114]) B. Lj. Dvorniković, Ratovanje i kultura, Savremenik. VIII/1913, str. 143.

[115]) B. Fran Bubanović, Ernst Haekel, Savremenik, II/1907, str. 300—303.

[116]) B .Fran Bubanović, Problem materije, ibid., V/1910, str. 863—873.

[117]) Op. cit., str. 873.

[118]) B. Fran Bubanović, Značaj prirodnih nauka i dijalektika, Narodna omladina I/1934, br. 2—3, str. 3.

[119]) Fran Bubanović, Priroda i dijalektika, Beograd 1936, str. 5 i 98.

[119]a.) Stepan Matičević, Zur Grundlegung der Logik. Ein Beitrag zur Bestimmung des Vehältnisse zwischen Logik und Psychologie, Wien und Leipzig 1909.

[120]) B. некрологот во Nastavni vjesnik, XLIX/1940, br. 1, str. 3.

филозоф по призвание, ами според околностите се занимавал час со една, а час со друга работа.

Како што покажува поднасловот на дисертацијата, Матичевиќ се зафатил со едно прашање кое во она време било во центарот на вниманието на логичарите од Европа, имено со прашањето дали логиката е „гранка на психологијата" или е можно таа да се конституира наполно независно од психологијата. Спорот се водеше меѓу т. н. психологисти и логицисти. Првите не ја одвојуваа логиката како наука на мислењето од психологијата како наука за душевните појави во кои спаѓа и мислењето, а другите се трудеа да докажат дека постои т.н. чиста логика која има свој предмет на иследувањето и со тоа има право да биде самостојна наука. Матичевиќ ги разгледува опстојно становиштата на двете скарани групи, а во критичкиот дел од расправата настојува да покаже дека „еден антипсихологист не мора да биде „чист логичар"[121]).

Матичевиќ е против каква и да е форма на психологизмот, било тоа да е емпириски, трансцендемтален или некој друг. Тој смета дека работата е во тоа да се покаже дека „логиката навистина методски апстрахира од субјектот и се свртува кон објектот"[122]).Тој бара логиката да се зафати со својот објект како што го прави тоа и секоја природна наука. Логиката е наука за објективното. Таа не е емпириска наука за духовните форми или закони, а со тоа не е чиста психологија, како тврди Мил, туку е природонаучна дисциплина[123]). Формите на движењето на познавачкиот дух својот живот и својот правец го добиваат од објектот и во таа смисла „субјективното имање е одразување (Abbilden) на објективното битие"[124]). Одбивајќи ги однапред обвиненијата за некритичност, Матичевиќ смета дека има дури поголемо право да ја застапува теоријата на одразот во логиката од природните науки. Во манир на емпирискиот реализам на иследувањето на природата, тој настојува и во логичките закони да покаже дека доаѓа до израз објективната стварност[125])

Матичевиќ го критикува Хусерловиот логицизам кој остро ја двои мисловната содржина од мисловниот акт. Тоа, според него, водело во платонијанство. Штом ние ќе го обрнеме нашето внимание кон извесна стварна состојба (Sachverhalt) оваа состојба е во секој случај мислена, ако не и изговорена. Мисловната содржина ние можеме само поимно да ја одвоиме од овој или оној мисловен акт. Од друга страна, логичкиот увид не доаѓа од некоја мистичка област која се достига со екстатичка свест, ами потекнува од објектот. Субјектот без објектот, инсистира Матичевиќ, е ништо[126]).

За да покаже дека логичките закони не се и психолошки, Матичевиќ вели дека одот на мислите одвоен од директен контакт со објективниот свет се регулира механички со законите на асоцијацијата кои на свеста

[121]) B. Stephan Matičević, Zur Grundlegung der Logik, Vorwort, S. /II/.
[122]) Op. cit., str. 26.
[123]) B. op. cit., str. 25 и 26.
[124]) Op. cit., str. 27.
[125]) B. op. cit., str. 30 и сл.
[126]) B. op. cit., str. 108 и 109.

не ѝ даваат содржина и затоа имено овие закони на асоцијацијата се формални закони кои мораат својата содржина да ја црпат од стварноста. Со оваа содржина празните асоцијативни закони се исполнуваат со крв и месо[127]). Затоа логичкиот закон според својата содржина, во каква психолошка руба и да се крие, треба да се означи имено како логички. За него вреди сето она што вреди и за секој закон на објективното битие и настанување: сфатен во мисли и зборови тој навистина чини регулатива за една определена реална асоцијација од идеи, но тој заради тоа не може да се нарече психолошки природен закон, туку е поскоро природен закон на втората (природната) област од реалното[128]). Како и секој природонаучен закон и логичкиот закон е потчинет на субјективно реалната, психолошката законитост. Така меѓу реалниот и идеалниот закон нема онаква пропаст каква претпоставува Хусерл, како што нема никакви различни еден од друг одвоени редови на вистини. Ова неразликување покажува дека Матичевиќ не се ослободил од субјективистичкиот позитивизам, бидејќи ги става на исто рамниште психолошките, т. е. субјективните моменти на законот и објективните моменти. Тој гледа да се спаси од субјективистичките консеквенции на ваквиот став со тврдењето дека секој логички закон, иако може да се нарече психолошки реален закон, но „по и за себе тој одразува (bildet... ab) според својата содржина еден објективен закон[129]). Отаде тој логиката ја сфаќа како „објективна природна наука"[130]) или како „наука за општите форми на објективното"[131]). Матичевиќ би сакал психологијата да ја направи повеќе зависна од логиката одошто обратно.

Сето настојување на Матичевиќ против формализмот кој тврди дека логичките закони се тавтолошки формули, од една страна, и против психологизмот кој на логичките закони гледа како на психички закони, од друга, се води од името на позитивистичко-емпиристичкиот поглед. Тој се труди да ги фундира логичките закони врз искуството и да докаже дека тие имаат статистички карактер. Тоа се гледа од определбата на објектот како „стварна состојба", а логичкиот закон како психолошка манифестација на формите на оваа стварна состојба кои не се и форми на стварноста по себе, зашто, според него, субјектот и објектот не се така одделени што да не можат еден без друг да се замислат како што го сака тоа Хусерл. Меѓутоа, Хусерловата намера да дојде до логичкото независно од психолошкото е сосема на место. Логичкото мора да се бара независно од психолошкото за да добие логиката оправдание за своето постоење, за да има свој специфичен предмет со кој ќе се разликува од другите науки. Она што од нашето становиште не може да се прими кај Хусерловото третирање на логичкото е тоа што тој специфично логичкото го бара во светот на чистите суштини кои Матичевиќ со право ги нарече платонијански идеи. Но тој логичкото го бара во

---

127) B. op. cit., str. 112.
128) B. op. cit., str. 114.
129) Op. cit., str. 155.
130) Ibid.
131) Op. cit., str. 128.

Тоа била метафизиката. Но таа како учење е дел од нашето познание па затоа зависи од науката на познанието или ноетиката. Со тоа теоријата на познанието добива централно место во филозофската дејност, зашто таа како наука за познанието била дел од нашиот свет, но прв и самостоен дел на метафизиката. Во антропологијата ги вбројува историјата на филозофијата, психологијата со логиката, етиката, естетиката, правната, историската и верската филозофија. Својата позиција ја означува како „психолошки познаен идеализам"[138]). Интересно е дека Верниќ ја смета ноетиката за „продукт на духот на југословенскиот народ"[139]).

Тој се застапува за еден краен детерминизам[140]). Тој го формулира законот на менделувањето, кој, според него, велел: „Сите живи творби изникнале со составување, спојување на различните состојки, се распаѓаат со времето, на своите состојки"[141]). На овој закон му се потчинува секој организам, секоја социјална уредба или појава на свеста. Исто така установува дека обемот на знаењето е рамен на обемот на свеста, а дека свесниот живот е дел од животот воопшто. Тој се надева дека со запознавањето на психолошкиот живот ќе се запознае и животот како и суштината на светот.

Во смисла на позитивизмот Верниќ смета дека осетното познание е во основата на сето друго познание. „Логичкиот, интелектуалниот дел на нашата личност — вели тој — е сврзан со содржините на свеста", а овие содржини на свеста „ни покажуваат апсолутна каузална поврзаност... без трошка слобода"[142]) Разликата помеѓу организмот и машината се состои само во тоа што организмот е многу покомпликуван. Квалитативна разлика меѓу нив нема. Свесниот живот пак е само дел од органскиот. Разликата помеѓу одвивањето на настаните во неорганската природа и во свеста е испуштена од предвид и се тврди: „Како што паѓа каменот така во нас никнат мислите и чувствата, и стремежите, и доброто, и лошото"[143]). Секое познание на природата на нештото, а и јас-то, е природно нешто, само една страна од нашиот организам, а свеста така му припаѓа на организмот како магнетизмот на магнетот. Нешто повеќе, не се наоѓаат причини за да се мисли оти свеста за мојата личност е нешто посебно од свеста на земјата, свеста на светот воопшто[144]). Во овој однос важи ставот дека делот дејствува врз целоста и целоста врз делот и сиот свет се чини како еден организам. Со своето тврдење дека свеста природонаучно е еднаква на другите физички појави па не се разликува повеќе од светлоста одошто светлоста се разликува од магнетизмот, а магнетизмот од топлината, Верниќ застанува на механицистичка и вулгарноматеријалистичка позиција со која тој не се разликува од позицијата на

---

138) Op. cit., str. 378.

139) Op. cit., str. 379.

140) Zdenko Vernić, gospodar svijeta (Pokušaj sustava biologijske etike), Univerzum, knj. I/1922—23, str. 9.

141) Op. cit., str. 44.

142) Op. cit., str. 47.

143) Op. cit., str. 48.

144) Ibid.

Драгиша Ѓуриќ. Во овој поглед тој дури оди еден чекор понатаму и смета дека светот може да се запознае таков каков е со што се ублажува феноменализмот и субјективизмот така карактеристичен за емпириокритицизмот и позитивизмот воопшто. Но во своите сфаќања тој се оддалечува од материјалистичкиот поглед во правецот на известен ирационализам. Имено, определувајќи ја според емпиристичкиот потход свеста како пасивен фактор, тој се искажува дека содржините на свеста сме ги примиле од несвесните длабини на свеста. Но тоа е само едната страна на работата. Од друга страна, тој допушта во светот на самите нешта свеста да биде чиста активност и секоја наша доживелица да биде ,,некој спонтан акт на нашата свест или спонтан акт на едно сè Битие''[145]).

Логиката Верниќ ја сфаќа како дел од психологијата и тоа дел од психологијата на познанието. Имено во рамките на познанието се издвојува правилното судење со кое се занимава логиката. Бидејќи со познањето се занимава психологијата на познанието, јасно е дека и логиката е дел од неа. Поимот му е ,,комплекс од она што е заедничко на поодделните содржини на свеста'', ,,економски, краток еквивалент'' за многу судови[146]). Поимите го собираат некаде сиот наш психолошки, емпириски материјал и го чинат прегледен. Тие и самите се подредуваат под сè повишите поими и сето наше познание го собираат во некое единство. Во нив нема ништо што не би се наоѓало во одделните предмети на кои се однесуваат. Што се однесува до судењето тоа му значи ,,да се знае некој објект или собир од објекти, да се претстави или само помисли и тогаш да се види некоја релација во тој објект или собир од објекти''[147]). Нашето познание е собир од поими и судови, а е определено од нашите предмети. Во таа смисла вели: ,,Самиот материјал на нашето знаење го определува нашето знаење''[148]). На секое прашање што ќе си го зададеме има и одговор во оној наш материјал според кој ова прашање е формулирано. Затоа Верниќ смета дека може принципиелно сè да се знае и, следствено, сите проблеми што човекот си ги поставува мора да се решат. Отаде, според својата природа познанието се сфаќа како неограничено. Тој го споредува количеството на нашето знаење со топка. Оваа топка има својство да се наголемува. Со нејзиното наголемување пак расте и нејзината површина на која се среќава нашето знаење со она што не го знаеме. Отаде агностицизмот овде отстапува во корист на еден гносеолошки оптимизам, во довербата во можностите на нашето познание. Тука тој исто така се разликува од Драгиша Ѓуриќ.

Така станува јасно дека Верниќ оди по емпиристички и органицистички патишта кои по многу нешто му се својствени на емпириокритицизмот. Но позицијата на Авенариус, Верниќ ја изразил сосема јасно во расправата ,,Теорија на филозофијата'' во која филозофијата ја замислува ,,во смисла на Авенариусовата теза како една витална реакција''

[145]) Op. cit., str. 89.

[146]) Ibid.

[147]) Op. cit., str. 89—90.

[148]) Op. cit., str. 90.

а тоа е во смисла на „биолошкиот емпириокритицизам"[149]). И според него како и според Авенариус филозофијата е „мислење за светот според принципот на најмал утрошок на силата". Сега сета свест му е „една витална реакција на нашиот организам, е еден начин на организација во борбата за живот", а познанието „во секој случај една мошне економична витална реакција, вонредно згодно оружје во животната борба и во одржувањето на животот"[150]. Отаде пак свесниот живот на индивидуата како витална реакција на околината зависи од структурата на оваа индивидуа чиј свесен живот е тој. Од индивидуалната структура зависи типот на реакцијата, нејзината обоеност, дали ќе биде свеста оптимистичка или песимистичка, дали ќе се насочува по патот на идеализмот или реализмот, дури и дали ќе се упатува по аналитичкиот или синтетичкиот метод. Во овој поглед и порано се изјаснуваше за типовите на филозофите кои ги беше поделил на „прагматици дејствени" и „теоретици научници"[151]). Какви резултати може да им даде овој сосема несуштествен principium divisionis на филозофите, може да се види од фактот што според него Верниќ во прагматиците ги вбројува Бруно, Бјоме, Хобс, Лајбниц, сите француски филозофи од XVIII век, Кант, Фихте, Хегел, а во теоретиците Беркли, Декарт, Спиноза, Лок, Хјум итн. Навистина мошне збркана поделба која ништо не ни говори за филозофите како што не би ни зборувала и поделбата нивна според принципот дали тие пишувале со левата или десната рака дури и помалку од оваа сосема несуштествена поделба.

Виталистичката позиција го води Верниќ во ирационализам кој е јасно изразен во тврдењето дека логиката и рационализмот воопшто значат „само мал дел од нашата свест и познание"[152]). Така и потеклото на филозофијата се наоѓа во митот сфатен како една „тотална психичка реакција". Се оди и во своевиден критицизам кој се разбира во буквалната смисла на зборот, зашто како основна црта на филозофијата се зема критикувањето: штом митолозите почнале да критикуваат, тие станале филозофи[153]). Спротивно на Драгиша Ѓуриќ, како и повеќето од позитивистите, Верниќ не е против метафизиката. Според него, патот на познанието трансцендира кон космосот, од една страна, а од друга, кон личноста. Отаде филозофијата во каков вид и да се јавува е некаква варијанта на метафизиката. Оваа метафизика, кај него, се потпира врз природните науки, а посебно врз биологијата, но Верниќа имено биологистичкиот позитивизам го принудува тој познанието и филозофијата воопшто да ги става во зависност од својствата на филозофите, од конституцијата на нивниот организам. Тоа неминовно води во субјективизам. Така кај Верниќ се преплетуваат објективизмот и субјективизмот

[149]) Zdenko Vernić, Teorija filozofije, Revija za filozofiju i psihologiju, knj. I/1927, str. 4.

[150]) Ibid.

[151]) Zdenko Vernić, U distanciji filozofije, Jugoslovenska njiva, VI/1922, str. 365.

[152]) Zdenko Vernić, Teorija filozofije, Revija итн. knj. I/1927, str. 7.

[153]) Op. cit., str. 13.

позитивизмот и метафизиката, механицизмот и органицизмот, рационализмот и ирационализмот. Сфаќајќи ја логиката како дел од психологијата, тој оваа сосема ја ликвидирал како самостојна наука и тоа за сметка на психологијата која, покрај логиката, ја вклучувала во себеси и теоријата на познанието.

*Josifovski Jonče*

## LA THÉORIE DE LA CONNAISSANCE ET LA LOGIQUE FORMELLE CHEZ LES CROATES AU XIXᵉ SIÈCLE

*Résumé*

Dans le présent article on expose la théorie de la connaissance et la logique formelle chez les Groates au XIX$^{e}$ siècle. Tout d' abord on étudie la situation sociale et économique dl la Croatie au cours du siècle dernier; ensuite on analyse les premiers manuels de logique parus en Croatie. Plus loin on examine en détails les vues de Franjo Marković, de Đuro Arnold, du matérialiste croate Bogoslav Šulek et celles des représentants de la philosphie scolastique croate, surtout les conceptions de son adepte le plus signalé, Stjepan Zimmermann. Une attantion particulière est portée aux représentants du positivisme, tels que: Davorin Trstenjak, Ljudevit Dvorniković, Stjepan Matičević i Zdenko Vernić.

*Христо Андонов—Полјански*

## МИСИЈАТА НА ВИЉЕМ МАРТИН ЛИК ВО МАКЕДОНИЈА

МИСИЈАТА на познатиот британски политички и воен работник, археолог, филолог и истражувач Виљем Мартин Лик (William Martin Leake, 1777—1860) во Македонија, изведена во епохата на Наполеоновите војни, е од несомнен интерес за македонската историја. Неговата мисија имала за цел да се испита тогашната современа состојба во Македонија, нејзината стратешка важност, комуникационите потенцијали, политичката раздвиженост и нејзиното културно, пред сè археолошко наследство. Овој негов потфат чинел само дел од поопстојно замислената цел на неговата мисија да испита што поголеми подрачја од европскиот дел на Отоманската Империја, да го осигури британското влијание на овој терен за елиминирање на француските позиции. Посебна тенденција неговата мисија имала во обидот да го привлече познатиот одметник Али Паша Јанински на британска страна со цел да се парира на Наполеоновата јадранска политика. Во склопот на тој интерес била опфатена и Ликовата мисија во Македонија, која во она време заземала централен дел во европскиот дел на Турција.

Мисијата на В. М. Лик специјално во Македонија не е разработена во литературата. Само делумно е опфатена во студиите за англо-турските односи, англо-француските односи и политиката кон Турција, Јадранот и Блискиот исток, а и во врска со односот на англиската политика кон Али Паша Јанински. Особено тоа се однесува на општите дипломатски истории за тој период, потоа за специјалните осврти на британската политика кон Медитеранот, Турција и Блискиот исток. Исто така и во специјалните француски трудови по овој проблем зафатена е и дејноста на В. М. Лик. Така, Е. Дрио (E. Driault) во третманот на источната политика на Наполеон ја зафаќа и мисијата на В. М. Лик[1]). Поопстојни податоци за дејствувањето на В. Лик и за целта на неговата мисија изложува А. Боп (A. Boppe) третирајќи ги при тоа односите на Наполеон и Албанија[2]).

---

[1]) E. Driault, La politique Orientale de Napoléon. Sébastiani et Gardane 1806—1808. Paris 1904, 278 и сл.

[2]) A. Boppe, L'Albanie et Napoléon (1797—1814). Paris 1914, 146—148.

Во специјалните расправи за Али Паша Јанински, како и за неговите односи со Велика Британија и за Албанија во негово време, разгледана е и мисијата на В. М. Лик. Така, В. Пломер (W. Plomer) во биографијата за Али Паша Јанински ја третира и мисијата на В. Лик[3]). Со ползување на богат архивски и мемоарски материјал Ј. В. Бегали (J. W. Baggally) детализирано ја разгледува Ликовата мисија, но повеќе се задржува на односите со Али Паша Јанински и односот на Британија кон него[4]). Во најновата студија за Албанија во Али-Пашиното време Г. Л. Арш обрнува внимание на Ликовата мисија, а одделно се задржува на неговите патеписни трудови[5]). Сличен третман наоѓаме и во најновата историја на Албанија[6]).

Вредноста на патеписните трудови на В. М. Лик и на оние во кои е третирана Македонија, со внимание е одбележана во студиите по ова прашање. Тие се оценети како стојносни дела за подоброто испитување на Балканскиот Полуостров во време на Наполеоновите војни. Во врска со ова особено е забележителна расправата на К. Стојанов—Влканов, кој им посветува видно место на Ликовите истражувања[7]). Придонесот на В. М. Лик за класичните истражувања, како и за културните богатства од поновото време, служел како тема на разгледување. Во тоа спаѓаат прилозите на Е. Курциус (E. Curtius)[8]), Ј. Е. Сандис (J. E. Sandys)[9]) В. А. Погорелов[10]) и Х. Поленаковиќ[11]). Исклучително внимание на дејноста на В. М. Лик е посветено и во енциклопедиските прирачници и биографски речници[12]).

Опусот на В. М. Лик служи како веродостоен показател на опфатноста и резултатите на неговата мисија. Во поглавните негови трудови наоѓаме ценет материјал за мисијата во Македонија, а особено за целите на таа мисија, податоци за современата состојба на Македонија, детализирани осврти на минатото и културното наследство на македонските градови и области, воопшто за минатото на Македонија. Во прв ред тука доаѓаат предвид: „Истражувањата во Грција" (1814)[13]) „Патувања во

---

[3]) W. Plomer, Ali the Lion.Ali of Tebeleni Pascha of Jannina. London 1936, 125 и сл.

[4]) J. W. Baggally, Ali Pascha and Great Britain. Oxford 1938, 29—46.

[5]) Г. Л. Арш, Албания и Эпир в конце XVIII-начале XIX в. Москва 1963, 10—11, 211—212.

[6]) Historia e Shqipërisë. Tiranë 1959, 18, 21, 28, 459—460.

[7]) К. Стоянов — Вълканов, Европейски пътешественици на Балканския Полуостров през време на Френската революция. — Македонски преглед I/3 (1925), 83—86.

[8]) E. E. Curtius, William Martin Leake und die Wiederentdeckung der Klassischen Länder. — Preussische Jahrbücher 38 (1876), 242—252; Исто во: „Alterthum und Gegenwart". Vol. II, 305—322.

[9]) J. E. Sandys, A History of Classical Scholarship. Vol. III. Cambridge 1908, 442—443

[10]) В. А. Погорелов, Даниловият четиреезичник. — Сб БАН XVII/11 (1925), 2—48.

[11]) Х. Поленаковиќ, Даниловиот „Четиријазичник". — Културен живот 11—12 (1962), 28—29.

[12]) Напр. — Nouvelle Biographie Générale, Vol. III (Paris 1859), 54; Dictionary of National Biography. Vol. XXXII/1892 (London), 323—324; The Encyclopedia Britannica, vol. XV (1911), 329.

[13]) Researches in Greece. London 1814, XIX—472.

ност. Тој сметал да го истита целиот Via Egnatia и да стигне во Солун и таму да го заврши патот по Тесалија и Македонија. Меѓутоа, на тоа му попречиле судрувањата и воените дејствија на одметничките паши: Али Паша Јанински и Ибраим Паша Бушатли од Скадар. В. М. Лик го нагласува нивното судрување во низините на Охрид, каде трупите на Али Паша излегле понадмоќни. За овие судрувања тој изнесува и други подробности. Покрај другото, соопштува и за движењето на француски агенти, кои секако биле и пречка за понормалното изведување на неговата доверлива мисија, за спроведување во дело на планот за испитување на Тесалија, Албанија и Македонија.[64]) Меѓутоа, во едно известување од 12 март 1806 година соопштува дека скицираниот план за посета на Тесалија и Македонија уште не можел да го изведе. Но, наведува дека би било корисно да ги преиспита проодите „што водат од Драч и Авлона кон Солун преку Румелија." Тој споменува дека тоа ќе го исполнел „идното лето", како што и било предвидено со добиените инструкции.[65])

Во согласност со ветувањето, веќе следниот извештај В. М. Лик го посветил на јужните делови на Македонија, кои ги посетил есента 1806 година. Турата на патот го водела на релацијата: Света Гора—Халкидикскиот Полуостров—Амфиполис—Серез—Солун. Оттука поминал на релацијата: Еници—Воден—Верија—котлините на Халиакмон—покрај Кожани и Селфиџе—Еласона и Лариса—Солун.[66]) Како што се гледа неговата цел се состоела да направи едно кружно патување по јужните делови на Македонија и тоа по најзначајните комуникации. За целта на ова патување тој вака се искажува: „Главниот предмет на ова патување беше да ги утврдам воените одлики на земјата и од незабележливите места што ги посетив да приберам некои податоци во врска со внатрешноста на тие провинции, особено за главните патишта што водат од рамниците на Србија, Софија и Пловдив, во оние од Серез и Солун, како и за меѓите меѓу последниве и оние на Тесалија и горна Македонија. . ."[67])

Согласно на наведеното В. М. Лик прави анализа на покарактеристичните точки, особено на важните комуникации во источните делови на приморска Македонија, на особеностите на струмската долина и поврзаноста со важните северни комуникации. Потоа се осврнува на комуникациите на Повардарието и нивните утврдувања. Тие премини ги смета како „најзначајни во западниот дел на Европска Турција."[68]) Тука посебно ја нагласува важноста на Демир Капија, како „клисура од извесно значење", а особено „од голема важност до колку трупите, што наидуваат од Драч и западниот брег сакаат да ги заобиколат планините што се наоѓаат меѓу Битола и Воден, би тргнале по долината на Црна и Вардар."[69]) По ова се осврнува на врските помеѓу Солунскот

[64]) Ibidem.
[65]) W. M. Leake — Lord Mulgrave, Tripolitza 12th March 1806. (PRO-FO 78/57).
[66]) W. M. Leake — Lord Howick, Salonica 25th January 1807. (PRO-FO 78/57).
[67]) Ibidem.
[68]) Ibid.
[69]) Ib.

залив и премините кон Тесалија и западните делови на јужна Македонија и врските со нејзиниот западен дел. Особено го нагласува патот Воден—Солун и при тоа го образложува преминот на Via Egnatia и неговото поминување кон битолската и охридската рамнина и оттаму кон Драч. Тука сумарно ги набележува важните прооди на овој значаен пат и тоа од Солун до Драч. Сличен ваков осврт прави и на патот Солун—Цариград. Ова нагласување му служи на Лик да потцрта дека тој премин бил најнепосреден за врската на копното на Румелија со Цариград и бидејќи поминувал низ „најбогатите земји на Европска Турција, особено низ рамниците на Солун и Серез." Исто така тој ја истакнува и предноста на полињата на Охрид и Битола, како важни центри на резерви. При ова тој ја набележува дејноста на Французите во овие краишта, а особено во Албанија, за зголемување на своето влијание.[70])

По географскиот и стратешкиот осврт В. М. Лик се задржува и на политичката ситуација на овој терен. Го нагласува господството на одметничките и другите паши и нивната територија и тоа: Али Паша Јанински; Исмаил бег од Серез; Ибраим Паша од Скадар и во солунскиот крај, во кој господареле богати бегови. За сите нив В. М. Лик дава определена карактеристика, а особено нагласувајќи ја величината на Серескиот управител, кој бил најмоќен по Али Паша Јанински. Прави осврт на неговите воени сили и на територијата со која господарел. Истото тоа го прави и за другите паши кои во она време господареле со Македонија. По ова В. М. Лик се осврнува на населението, кое страдало од феудалната експлоатација на споменатите бегови. Ја нагласува при тоа и улогата на јаничарите и на другите слоеви, како и на нивната отпорност во случај на надворешен напад.[71]) Како прилог кон извештајот В. М. Лик донесува карта-скица на еден дел од Македонија, вклучувајќи ги месностите на патот Via Egnatia од Елбасаң до Гјумерџина.[72])

Во извештаите што В. М. Лик ги подготвил за својот престој во Албанија, а особено за своите врски со Али Паша Јанински, исто така наидуваме на податоци од интерес за Македонија. Така, во извештајот од 18 ноември 1807 година, кој стриктно се однесува за неговиот разговор со Али Паша се изнесени одредени значајни становишта. Така, В. М. Лик изнесува дека за време на разговорот со јанинскиот Владетел, била засегната меѓународната ситуација и можноста на согласување помеѓу Франција и Русија, кои можеле да ги затворат северните граници и да ги разделат меѓусебно европските поседи на Турција. Кон различните подрачја на Балканот силите пројавувале интерес и дури, според В. М. Лик, преземале соодветни акции. Наведеното В. М. Лик го нагласил со цел да го добие мислењето на Али Паша. Меѓутоа, последниот не бил кате-

---

70) Ib.

71) Ib.

72) „Sketch of Part of Macedonia including the Environs the Via Ignatia from Elbassan to Gumergina" (W. M. Leake—Lord Howick, Salonica 25th January 1807 — Inclosure (PRO-FO 78/57).

горичен во одговорот, по што Лик пледирал на британската помош за спротивставување на „секакви инвазионисти"[73].

Според инструкцијата што ја добил В. М. Лик бил задолжен да ја разгледа и наклоноста кон Британија на другите паши во европскиот дел на Турција. При ова тој особено се задржува, во овој ист извештај, на Исмаил бег, господарот на Серез и на сересната област. Смета дека овој паша бил најбогат и најмоќен и дека ја имал контролата на врските од Србија и Бугарија кон Македонија, со тоа имал голема предност во случај на надворешен напад. Меѓутоа, со оглед на тоа што тој немал делови од морскиот брег, В. М. Лик заклучува за неможноста со него да се преговара, но се зело предвид дека ги чувал своите сили во одбранбена состојба[74]).

В. М. Лик во овој извештај го пренесува и ставот на јавното турско мислење и тоа од Солун, по слушањето на гласовите за преговорите во Тилзит. Лик смета дека Турците „почнале да извикуваат против предавството на Французите[75]). Тоа се поврзувало со француско-руските планови за разделба на европскиот дел на Турција.

Општата расположба во европскиот дел на Турција В. М. Лик ја зафаќа и во другите извештаи, што ги испраќал од Албанија. Особено се карактеристични извештаите од 1809 година, во кои наидуваме на достатно материјали и за тогашната положба во Македонија. Тој го третира општиот проблем околу можноста за француски напад во балканските провинции. Тоа наоѓа израз и во неговиот разговор со Али Паша, за што поднел опстоен извештај датиран на 6 март 1809 година[76]). Истото тоа В. М. Лик го подвлекува во еден специјален извештај од 16 мај 1809 година. Во него глобално ја третира политичката ситуација во Европска Турција. При ова ја наведува ангажираноста на Исмаил бег од Серез околу собирањето на помалите управители околу неговите граници на пашалукот. Исто така В. М. Лик споменува за текот на Српското востание и за акциите на турските војски со центри во Велес и Солун преземени за неговото задушување[77]).

Во својот извештај В. М. Лик ја подвлекува и општата состојба на Отоманската империја. Тој ја нагласува нејзината разединетост, која не ветувала ништо добро за нејзиниот натамошен просперитет[78]).

Извештаите на В. М. Лик со словото на аргументите ја илустрираат опфатноста на неговата мисија. Податоците што ги изложил служеле како веродостоен показател за една карактеристична состојба, во која, меѓу останатите заинтересирани подрачја, се наоѓала во она време и Македонија. Од тоа и произлегува заинтересираноста негова што поав-

[73]) W. M. Leake — George Canning. H. M. S. Delight at Sea, 18th November 1807. (PRO-FO 78/57).

[74]) Ibidem.

[75]) Ibid.

[76]) W. M. Leake — George Canning, Prevesa 6th March 1809. (PRO-FO 78/61. Turkey, Canning—Leake 1809).

[77]) W. M. Leake — George Canning. Joannina 16th May 1809. (PRO-FO 78/65. Turkey, Canning—Leake. 1809).

[78]) Ibidem.

тентично да ги прикаже тогашните нејзини специфичности, особено во географски и стратешко-военен поглед, Тоа секако им служело на политиката и на интересот, на кои В. М. Лик бил протагонист така есрден и доверлив.

## IV.

Третманот на мисијата на В. М. Лик би бил непотполн ако не се направи воопштен осврт и на неговите трудови и статии, во кои среќаваме достатно стојносен материјал и за географијата, историјата, археологијата, нумизматиката, ракописното и другото богатство на Македонија. Мошне верзиран во споменатите дисциплини, В. М. Лик како ентусиазиран истражувач и собирач, настојувал, покрај својата примарна политичка мисија, да собере што повеќе изворен материјал, кој му послужил по враќањето во Британија да напише низа трудови и статии. Имено, по враќањето во Британија В. М. Лик со голема сериозност се зафатил со средување и обработка на собраниот материјал, на бројните хартии и белешки и на низа колекции на материјали. Со тоа започнал и периодот на неговата научноистражувачка работа, која му донела доста успех и признание[79]).

Во обемната продукција на В. М. Лик на прво место спаѓаат неговите патеписи. Првиот труд од оваа област тој го издал во 1814 година под наслов: „Истражувањата во Грција" (Researches in Greece). Во овој труд тој ги изнел резултатите од своите истражувања на Балканот, во кои предоминантно место заземаат неговите историски и филолошки истражувања. Истражувањата во Македонија ги вметнува В. М. Лик под истражување на „Illyricum" сметајќи при тоа на опширното подрачје на Балканот. На прво место ги разгледува модерните јазици на Балканот. Иако е недоследен во толкувањето на македонскиот јазик и на јазиците на другите народности во Македонија, изнесува низа забележувања за карактеристиките на дијалектите во јужна и северна Македонија[80]). Во историскиот осврт прави анализа на словенските навлегувања во Македонија, како и за нејзината натамошна историја. За раносредновековната историја се служи, главно, со Е. Гибон (Edward Gibbon)[80]a), а за византискиот период со византиските извори, при што не е достатно критичен. Изнесува извесни подробности околу историјата и развитокот на македонските градови. Така, на пример цитирајќи ја Ана Комнена смета дека Лихнид (Lychnidus) во времето на Самоил (Samuel) добил име Охрид (кај него: Achris)[81]). Ја изнесува историјата на Самоила, како и паѓањето на неговото владетелство. Дељана го наречува — „Крал Петар Дељан" (кај него: „King Peter Deleanus")[82]).

---

[79]) A Brief Memoir., 33.

[80]) W. M. Leake, Researches in Greece. London 1814, IV—V, 372—374 и сл.

[80]a) За Е. Гибон види: E. Gibbon. The History of the Decline and Fall of the Roman Empire. London 1895—1900 (I изд. 1776 — 1778).

[81]) W. M. Leake, Researches, 371.

[82]) Ibid., 377.

Во овој труд В. М. Лик го третира и проблемот на словенското навлегување на Балканот. Смета дека сиот север од Грција бил окупиран од словенските племиња и тоа од шестиот до петнаесеттиот век, дури смета дека, според изворите, и Пелопонез бил од нив окупиран. Тоа го поврзува со создадената последица, што нашла израз во бројните имиња од словенско потекло (кај него — „of Sclavonian derivation"), а може да се најде во секој дел на Грција. Тој заклучува дека античкото име добило словенска терминација (кај него: „received a Sclavonian termination in ista, itza, itzi, avo or ovo")[83]). Со тоа В. М. Лик прави анализа на влијанието на словенската колонизација и врз грчкиот јазик[84]). Како потврда на своите заклучоци В. М. Лик го приложува кон овој свој труд Даниловиот „Четиријазичник", за кој уште не е точно утврдено кога е печатен: 1760, 1770 и преиздаден 1802.[85]). Самиот Лик истакнува дека книшката на „Четиријазичникот" била печатена на грчки, (со приложен речник на четири јазика) во Москополе и смета дека тоа станало „околу 50 години порано, што значи околу 1760.[86]). „Четиријазичникот" В. М. Лик го титулира како: „Lexicon Tetraglosson" (во грчкиот оригинал: Λεξικὸν τετράγλωσον"), додека насловот на примерите што ги ползува: „Pentagloss Exercises"[87]), со оглед на тоа што внесува превод на речничкиот материјал на четирите јазика и на англиски јазик. Во речникот се употребени материјали од југо-западните македонски дијалекти од околината на Битола, со паралелно изнесување на албански, романски грчки текст со англиски превод. Така што, за македонскиот материјал преводот на англиски значи прв обид на македонско-англиски, односно англиско-македонски речник[88]).

Значајните прашања, што В. М. Лик ги разработил во своите „Истражувања" веднаш го предизвикале вниманието на научната критика и за нив се направени позитивни осврти[89]).

Мошне важен патеписен труд на В. М. Лик претставуваат четиритомните „Патувања во северна Грција" (Travels in Northern Greece), објавени во 1835 година. Во овој обемен труд В. М. Лик ги изнел резултатите од своите патувања, потоа испитувањата за античната историја и географија. Во трудот се изнесени и низа детали од текот на неговата мисија, со внесување на подробности од историјата, економијата, етнографијата, фолклорот и јазикот. Во првиот и третиот том е изложен мошне опстоен материјал за резултатите од неговите патувања низ Македонија. Податоците што овдека се изнесени во голема степен го надополнуваат кажаното понапред, што е работено врз база на архивски материјал за мисијата на В. М. Лик во Македонија.

---

[83]) Ibid., 379—380.

[84]) Ibid., 380—381.

[85]) Види: Погорелов В. А., Op. cit., 3—4; Х. Полєнаковиќ, Op cit., 29; К. Вълканов, Op. cit., 86.

[86]) W. M. Leake, Researches., 381.

[87]) Ibidem, 381—383.

[88]) Ibid., 383—402.

[89]) Види: Art. XII. Reseaches in Greece, by W. M. Leake. London 1814. (Leake's Researches in Greece). — The Quarterly Review (London) vol. 11 (1814), 458—480; Jahrbucher der Literatur. (Wien). Bd. 34 (1826), 111—145.

Во својот труд В. М. Лик детално се осврнува на секое свое патување во Македонија. Така, за време на патувањето во 1805 година се осврнува на местата при премините од Епир кон Македонија, додека поголем акцент дава на позначајните центри, како на пример на Костур, со опис на бројот на населението и неговото занимање и на положбата во градот[90]). Истото тоа го прави и за патувањата во 1806 година по релацијата: Света Гора—Струма—Серез—Солун. Најподробен опис дава на Серез и тоа за неговата положба, стопанството, бројот на населението и неговата ситуација. Доста простор одделува на земјоделските потенцијали на Серез и околијата. Се осврнува на памукот и неговиот експорт особено за Виена. Посебен осврт прави на тврдините и другите знаменитости.[91]) Се задржува и на помалите места на патот кон Солун, за да даде опстоен опис на самиот Солун — за неговата историја, знаменитости, трговијата и друго. Го акцентира опаѓањето на солунската трговија, на која тутунот ѝ служел како главен извозен артикал[92]). Во натамошното излагање прави опис на местата надвор од Солун: на Енице, Меглен и Воден. Имињата на — Меглен и Воден (кај него: Moglená, Vodhená — од — Voda, со грчка терминација), ги изведува дека се од чисто словенско потекло, поврзано со навлегувањето на словенските племиња во Македонија[93]). Повеќе се задржува на описот на Воден и неговите знаменитости. Нагласува дека словенските христијани во градот „го игнорирале грчкиот јазик" (кај него: „. . .in general are ignorant of the Greek language")[94]). Освен тоа В. М. Лик говори дека црквената јурисдикција на градот припаѓала кон Охридскиот митрополит („archi bishop of Achris"). Тој изнесува податок дека Јустинијан основал во Охрид град и му дал име „Justiniana Prima" (кај него: „when he founded at Achris *the town he named Justiniana Prima.")*[95]) *Смета дека Охридската Архи*епископија била афтокефална и независна од грчкиот патријарх.[96])

Опстоен осврт В. М. Лик прави и за Пелагонија. Се задржува на знаменитостите на античка Хераклеја и на Лихнид. Посебно се осврнува на античките натписи од овие наоѓалишта[97]). По описот на ова го опишуобратниот кружен пат кон Солун[98]).

Во одделно поглавје на овој труд В. М. Лик ја разгледува компаративната географија на Македонија („Comparative Geography of Macedonia"), со опис на поважните места и нивните антички називи. Опфатени се, главно, областите во долна и горна Македонија: Солун—Стоби—Скопје (кај него: Skopia) и Велес (кај него: Velesa). Освен тоа, посебно ја акцентира важноста на Скопје[99]).

---

[90]) W. M. Leake, Travels in Northern Greece. Vol. I. London 1835, (Ch. VI. Epirus — Macedonia, 263—315; Ch. VII. Macedonia, 316—362).

[91]) W. M. Leake, Travels., vol. III (Ch. XXV. Macedonia, 158—208; 200—208).

[92]) Ibidem (Ch. Macedonia, 209—257).

[93]) Ibid., (Ch. XXVII. Macedonia), 270.

[94]) Ib., 272—273.

[95]) Ib., 273.

[96]) Ibidem.

[97]) Ibid. (Ch. XXVIII. Macedonia, 311—326).

[98]) Ibid. (Ch. XXX. Macedonia, 401—438).

[99]) Ibid (Ch. XXXI. Macedonia, 439—487).

Како додаток кон трудот приложени се мапи и натписи. Меѓу нив една мапа се однесува за Македонија[100]) и некои старогрчки натписи од Серез, Солун и Воден, кои В. М. Лик ги нотирал за време на своето патување[101]).

Занимајќи се подолго време со прашањата на антиката, В. М. Лик посебно внимание ѝ обрнал на античката географија и на нумизматиката. Од областа на античката географија е неговиот труд" За понекои спорни прашања на античката географија" (On some Disputed Questions of Ancient Geography), што го објавил во 1857 година. Во овој труд тој третира низа спорни прашања од античката географија. При ова се опфатени и низа прашања од античката географија на античка Македонија. Општо ги разработува проблемите на: Macedonia Upper, Macedonian Orestis, Macedonian Chalcidice и други[102]). Одделно расправа за: Axius, Lyncestae, Thessalonica, Pelagonia, Stobi[103]). Овие негови испитувања се мошне поволно оценети. А Михелис (A. Michaelis) го оценил В. М. Лик како основач на научната географија на античка Грција[104]).

Големо признание В. М. Лик добил за објавување на големата колекција нумизматички материјали. Оваа голема колекција тој ја собрал во време на своите патувања во европскиот дел на Турција, ја средил и ја објавил со коментари во два прилога. Најопстоен му е трудот: „Нумизмата Еленика" (Numismata Hellenica), што го објавил 1854 година. Во оваа збирка се внесени и нумизматички материјали од Македонија. Во неколкуте оддели содржан е доста богат материјал за Македонија. На прво место се материјалите — Kings of Macedonia[105]), потоа, според индексот, посебно под — Macedonia[106]), и Reges Macedoniae[107]).

Во 1859 В. М. Лик објавил втор прилог од „Нумизмата Еленика"[108]) Од Македонија внесени се нумизматички материјали под — Kings of Macedonia и општо под — Europe[109]).

---

[100]) Map-Macedonia including Paeonia with the adjacent parts of Illyria and Epirus.. (Travels., vol. III — Map.).

[101]) Inscriptions — No 126. At Serres; No 130—137. At Salonica; No 138—140. At Vodhenà. (Travels, vol. III — Inclosures).

[102]) W. M. Leake, On some Disputed Questions of Ancient Geography. London, 10, 11, 12, 18, 76, 86 и сл.

[103]) Ibidem, 10, 11, 47, 64, 104.

[104]) Sandys J. E., Op. cit., 442—443.

[105]) W. M. Leake, Numismata Hellenica: A Catalogue of Greek Coins. London 1854, VII, 1—67, 1—155, 1—109, 109—165, 1—47, 47—80, 1—3, 1—40. (Kings: 1—16).

[106]) Macedonia: Acanthus 1; AEgae 47; AEneia 5, 156; Amphaxii 9; Amphipolis 10, 156; Aphytae 14; Apollonia Mygdoniae 16; Bisaltae 157; Bottiaei or Botteatae 29; Cassandreia 32; Chalcis 33; Datus (Neopolis) 76; Dium 46; Edessa 47; Eion 48; Eurydiceia 53; Lete 60, 161; Macedonia 64, 161; Mende 73; Neopolis 76; Orthagoreia 82; Ossa 82; Pella 85; Philippi 90; Potidaea 94; Thessalonica 104; Torone or Terone 107; Traelium, Tragilus 108; Uranopolis 109.

[107]) Reges Macedoniae: Alexandrus I 1; Archaelaus 1; Aëropus II 2; Pausanias 2; Amyntas II 2; Perdiccas III 2; Philippus II 3; Alexandrus III (Magnus) 4,64; Pilippus II (Aridaeus) 9; Cassandrus 10; Philippus IV 10; и други.

[108]) W. M. Leake, A Supplement to Numismata Hellenica: A Catalogue of Greek Coins. London 1859, V, 1—9, 10—109, 110—151, 152—174, 175, 176—178, 179, 183—189.

[109]) Ibidem, 1—3, 10—109.

11.

Легација на Белгија во Турција
бр. 418/181
Терапија, 14 август 1903 год.

До Господинот Барон од Фаверо,
Министер на надворешните работи
Брисел

Господине Бароне,

Новостите што ваму пристигнуваат во врска со востанието во Битолскиот вилает и натаму се мошне лоши. Вчера пак се соопшти дека дигнале еден железнички мост од 13 метри и дека биле фрлени динамитски бомби врз логори и во касарни. Што се однесува до телеграфските комуникации, тие постојано се прекинуваат.

Нашиот конзул од Солун тукушто ми испрати препис од нов извештај што му го испратил на Вашето одделение. Мошне блиску до театарот на овие настани, Монсењорот Киперс, по сѐ изгледа е многу импресиониран од нив.

Колку и да изгледа претеран стравот што го изразува, сепак тој на најнепобитен начин ја докажува сериозноста на ситуацијата.

Повелете да ги примите, Господине Баорне, изразите на мојата највисока почит.

Cont Errenbolt Dudzeel

(Политичка кореспонденција, Турција 1903—1907)

12.

Белгиска легација во Турција
бр. 442/194
Терапија, 28 август 1903 год.

До Господинот Барон од Фаверо,
Министер на надворешните работи
Брисел

Господине Бароне,

Од ден на ден ситуацијата во Македонија станува се посериозна и алармантни вести ни пристигаат, една по друга, со вонредна брзина.

Како што во последно време Революционерниот комитет беше најавил, сега Одринскиот вилает служи за поле на акции на неговите обиди.

По разурнувањата извршени во околината на Кирк-Килисе[15]), а за коишто зборував во мојот извештај до 23 овој месец под бр. 431/188, сега селата, разместени на брегот на Црното Море: Василико, Нетонак, Јени Ада, беа изгорени од востаниците тукуречи пред очите на руската флота. Додека, при пристигањето на бродовите, исплашено од електричните рефлектори населението беше побегнало, до тогаш ис-

[15]) Сегашно Кркилер, 53 км. источно од Едрене, порано седиште на санџак.

туркано од бугарските чети до брегот, под истите рефлектори, 48 часа покасно, се качи на бродовите што го однесоа на влезот на Босфор[16]).

Завчера нашиот конзул во Одрин ми соопшти пак за големото село Хаџи Телакли дека наполно изгорело. Господинот Бадети додава дека населението е мошне возбудено, дека сите способни мажи се повикани под оружје и дека центарот на вилаетот ги има сите белези на опсадена крепост.

Најпосле, вчера, тукушто пристигнав во градот, дознав за атентатот извршен ноќеска над конвенционалниот воз кој требаше да пристигне ваму во 7 часот наутро. Поединостите што по тој повод се раскажуваат така се бројни, а и контрадикторни, што јас ќе се воздржам да ги цитирам. Ќе биде доволно да кажам дека се однесува на експлозијата на една динамитска бомба поставена во вагонот од III класа во кој била сместена кујна и шпајз. Од таа експлозија има 6 мртви од кои 4 Турчинки и петнаесетина ранети. Настанатата возбуда во градот од оваа вест, беше значителна. Огромна толпа цел ден ја опсадуваше железничката станица во Стамбол, но во 7 часот навечер ниту конвенционалниот воз, ниту Ориент-експресот пристигнаа.

Вчера вечер во Терапија соопштија за потполното разурнување на светилникот на Јени Ада.

На крајот научивме дека едно одделение од турски редифи што поминало пред Австро-унгарскиот конзулат во Скопје, стрелало од своите пушки во правец на таа зграда. Ова треба да се случило пред неколку дена. Скротени и настанети во градот, овие исти војници биле префрлени потоа со воз во друг реон. Кога возот повторно поминувал спроти Конзулатот, уште еднаш биле изгрмени вистински салви од пушки од прозорците на вагоните, за среќа без да ранат некого. Овој факт особено е важен, затоа што покажува до каква степен попуштила дисциплината во војската.

Вчера вечер, разговарајќи со една група дипломати за оваа последна новост, еден од моите колеги рече дека би било интересно да се види дали овој инцидент ќе биде од таков карактер за да го натера најпосле австро-унгарскиот амбасадор да го напушти тивкото спокојство во кое досега, изледа, уживаше. Една од присутните личности побрза да каже дека ништо не ќе се случи и дека Господин Баронот де Калис (Calice)[17]) наполно се задоволи од извинувањата и објаснувањата што му беа дадени и дека според нив станала грешка, бидејќи војниците мислеле дека стрелаат врз рускиот конзулат. Се разбира дека јас не можам да гарантирам за вистинитоста на последново тврдење, кое, по малку ми прилега само на една лоша шега.

Вчера имав долг разговор со дипломатскиот агент на Кнежевството во Цариград. Г. Гешов е загрижен од тоа што востанието го

[16]) Во време на овие настани руски бродови вршеле демонстрации на Црното Море, со цел да ја приморат Турција да прифати реформи и да ја заплашат со окупирање на Босфорот и Дарданелите.

[17]) Австро-унгарски амбасадор во Турција.

опфатило Одринскиот вилает, што се наоѓа во непосредна близина на Бугарија. Поголемиот дел од населението од пограничните села бега во Кнежевството и лесно можат да се случат конфликти.

Спротивно на мислењата на многумина од моите колеги, јас одамна мислев дека ситуацијата ќе се влоши и жалам што треба да констатирам дека сум бил во право. Јас сум скоро убеден дека оваа ситуација ќе се влоши уште повеќе и дека револуционерните комитети не ќе се разоружаат. Вистинска војна меѓу Бугарија и Турција не е веројатна. Султанот не ќе се реши на тоа, а Бугарија никако не би се осмелила да земе за тоа иницијатива. Впрочем, јас не гледам како би можела една војна, со каков било излез, да ја подобри ситуацијата на христијаните во Македонија. Она што е потребно тоа е, ако не потполна автономија, тоа барем еден значително изменет административен систем, што ќе му позволува на образуваниот и просветениот дел од населението да учествува во него. Тоа население ја виде Србија, а потоа Бугарија што постепено се конституираа во независни земји и ќе имаат врз основа на регуларно установен буџет безброј платени места за распределување на своите сонародници. Точно за слична состојба на работите аспирираат со сите свои сили Бугарите од вишите класи на Македонија. Живеејќи во земја релативно сиромашна, пред сè земјоделска, со слаба трговија и лишена од секаква домашна индустрија, парализирани, впрочем, од една злокобна администрација, што се спротивставува на секаков прогрес, а што се наоѓа наполно во рацете на завојувачите, тие бараат не само да се подобри состојбата на нештата и искажуваат, ми се чини, сосема правилно претензии самите тие да играат една пропорционална улога во администрацијата и да добијат во бројните платени служби, со коишто секоја модерна влада располага како што сака, средства за живеење што ќе им пружат извесна благосостојба. Точно во тие, сосема легитимни аспирации, што Силите до сега одбиваат да ги признаат, е јазелот на прашањето и сè дури не се реши овој проблем на повеќе или помалку задоволувачки начин, борбата ќе продолжи. Селанецот исто така страда од лошата турска администрација, но тој нема многу храброст и иницијатива за бунт. Управувачките класи го туркаат да земе оружје и често имаат мака додека да го убедат. Ете зошто селаните не го зачувуваат подолго, а веднаш кога ситуацијата ќе стане критична, тие го положуваат. Точно тоа се случи во Битолскиот вилает кој пред 8 дена беше во оган и крв.

Таму Владата натрупува толку многу војска што борбата стана невозможна, па голем број востаници доаѓаат, како што ме уверуваат, за да молат и да добијат прочка. При првата погодна прилика тие повторно ќе се кренат, а дотогаш, напорите на водачите се сосредоточени на Одринскиот вилает.

Населението на кнежеството, сосема природно, со симпатии гледа на Бугарите од Македонија и во извесна мерка ги помага. Мислењата, во врска со оваа помош многу се поделени, а некои личности дури претендираат дека сиот ефектив од четите ја поминува границата за да дејствува во Турција. Ова мислење ми изгледа мошне претерано,

и сегашната влада на Фердинанд прави, макар и со жалење, сè што е можно за да ги затвори границите, но не може да има никакво влијание на решенијата на комитетите што се наоѓаат во самата Македонија.

Очигледно е дека оваа ситуација не може да продолжи до бесконечност и треба да се надеваме дека, пред идната пролет, ќе успеат да се согласат за да се испита примената на некој ефикасен лек. Но досега не можев да наидам ни на какви знаци што би ми позволиле да поверувам во остварувањето на оваа намера. „Independance Belge", навистина објавил, во еден од своите последни броеви, вест што се однесува за антантата на силите, чијашто дејност би била поткрепувана од присуството на руската флота во Босфорот и Дарданелите, со влегување на австро-унгарски војски во Турција и нивно спуштање дури до Солун и со едно крстарење на италијански бродови покрај бреговите на Албанија. Никој овде не го примил сериозно овој така наречен проект, а јас тешко ќе поверувам дека Франција и Англија ќе ѝ позволат на Русија сама да ги окупира теснините.

Cont Errembolt de Dudzeel

(Политичка кореспонденција, Турција 1903—1097

13.

Белгиска легација во Турција
бр. 458/202
Терапија, 7. септември 1903 год.

До Господинот Барон од Фаверо,
Министер на надворешните работи
Брисел

Господине Бароне,

Кога на 28 август, а под броевите 442/194, имав чест да Ви го испратам мојот последен политички извештај, ситуацијата овдека беше сметана како многу лоша не само од дипломатите, туку и од самата Отоманска влада. Овој впечаток се засили со последниот динамитен атентат, извршен на отворено море пред Бургас врз еден унгарски брод и тоа на први овој месец, на денот од Годишнината на качувањето на Султанот на престолот; сите во Цариград беа, повеќе или помалку, подлудени.

Оттогаш ситуацијата го измени својот лик. Најпосле се решија за задушувањето на востанието да преземат енергични мерки, и како на Дворот, така и во Високата Порта, тврдат со најголема смелост дека редот и спокојството ќе бидат повторно воспоставени за петнаесетина дена. Но не е помалку возможно и речиси веројатно по 8 дена овој впечаток повторно да се измени, а овие продолжителни промени, ми се чини, навистина ја докажуваат сериозноста на ситуацијата.

Последните атентати над конвенционалниот воз во Кулели-Бургас и над унгарскиот брод во Црното Море, очигледно направиле лош впечаток на Европа. Се гледа само бруталниот факт со неговите

страшни последици, но никој не се запрашува колку страдале луѓето и до каква степен на огорченост и очајание стигнале за да се решат да прибегнат до таквите средста.

Ми посочуваат една статија од принцот Учонски во „Свет”, Орган на Славјанофилското друштво во Русија, кој, на некој начин ги велича Бугарите, додека германскиот официјален печат особено непријателски се однесува кон нив. Накратко, сега ветерот се свртел. кон енергичното загушување на востанието од страна на војската. Особено окуражувачките зборови на германскиот амбасадор, што неодамна се врати од одмор, што му ги пренесе на Султанот во оваа смисла, го поттикнале Неговото Величество да ги раздвижи сите редифи и иљави (овие последниве сега се именуваат редифи од II класа )што беа повикани под знамето; нови војски беа испратени од Мала Азија и сега во Македонија треба да има приближно околу 300.000 вооружени луѓе. Се отпочнува со системот на големите воени операции од кои се очекуваат најдобри резултати, и како што реков погоре, се надеваат за 15 дена сѐ да се сврши. Не е потребно да додадам дека тоа ќе биде една кампања на уништување која ќе стави сѐ под оган и крв од што не ќе страдаат само востаниците. Тоа што стана во последно време во Крушево во време на преземањето на тој град од албанските редифи, доволно е за да нѐ поучи во тој однос, а и вестите што ни пристигаат од неколку дена наваму, само ги потврдуваа овие бојазни.

Претставителот на императорот Вилхелм, во Цариград, одамна сака да го насочи Султанот кон насилно загушување. Ме уверуваат дека во време на неодамнешната аудиенција на баронот Маршал де Бикерштајн[18]) му одржал на Абдул Хамид особено категоричен говор кој повлијаел да го прекрати колебањето на Неговото Царско Величество. При овие услови не е чудно што отоманските власти специјално се расположени за заштита на германската амбасада во Терапија. Какви ќе бидат последиците од оваа нова акција? Дали востаниците ќе позволат да ги опколат во кругот што околу нив го создаваат? Дали Бугарија и натаму ќе може да остане обичен посматрач на борбата? Самата Русија дали не ќе интервенира за да ги запре убиствените и разурнувачки глетки што ќе настанат? Најодзади, турските војски, сега така многубројни, опиени од успесите што без сомневање ќе ги постигнат и од крвта што ќе ја пролеат, ќе сакаат ли да останат со пушка „при нозе” кога ќе се најдат на границата? Нема ли место за плашење од поголемото или помалото доброволно навлегување на бугарска територија од нивна страна, а тоа да не предизвика избувнување на војна меѓу суверена Турција и вазалното Кнежество?

Сите овие прашања на кои за сега не би било можно да се одговори, сепак претставуваат толку евентуалности што можат да настанат.

Точно е дека генерал Петров[19]) во Софија, од името на владата чиј претседател е, тукушто даде нова декларација за да ја потврди сво-

[18]) Германски амбасадор во Турција.

[19]) Рачо Петров.

јата намера да го зачува мирот. Но таквите зборови имаат само релативна вредност и ќе зависат само од правецот што ќе го земат настаните.

Што се однесува до Македонскиот комитет, тој досега покажа премногу енергија, истрајност и логика во делата за да може да допушти, во случај на повеќе или помалку успешно сега воено движење, да се откаже од борбата. При погоден случај борбата повторно ќе отпочне во полн размер во други делови на земјата. Впрочем може да се предвидува и постои бојазан дека дејноста на четите ќе се замени со, во истите размери, почести атентати со динамит сѐ дури не се создадат услови за продолжување на борбата.

Ситуацијата останува, значи, така тешка, без обид да се најде лек, без да се предвидува излез.

Силите изгледа се согласуваат да ги препуштат востаниците на одмаздата на Турците; самата Англија е дезаинтересирана од прашањето, а амбасадорите во Цариград зборуваат на начин, во помалку или повеќе прецизна форма, што може само да го охрабри Султанот во акцијата што ја отпочна. Само Сир Николас О'Конор[20]) прави исклучок и со страв зборува за ужасите што ќе настапат.

Јас, впрочем, немаше ништо да кажам ако воената акција имаше единствена цел да ја смири земјата, за потоа да можат да се применуваат реформи,и ако можеме да се надеваме дека по борбата можат да се прават сериозни обиди во таа смисла. Но спрема овој извештај нема никаква илузија тоа да се стори. Никогаш Отоманската влада не ќе може сама да го промени, на ефикасен начин, својот административен систем. Дури и кога би и го припишале и неопходната добра волја за тоа, таа за тоа не би била способна.

За да се подобри режимот од кој страдаат нејзините несреќни провинции, треба според општа спогодба, да му се наложи на Султанот примена на важни реформи со согласност на доволен број странски функционери.

Повелете да ги примите, Господине Бароне, уверувањата на мојата највисока почит.

Kont Errenbolt de Dudzeel

(Политичка кореспонденција, Турција 1903—1907)

14.

Легација на Белгија во Турција
бр. 482/217
Терапија, 21 септември 1903 год.

До Господинот Барон од Фаверо,
Министер на надворешните работи
Брисел

Господине Бароне,

Дали ќе отпочне војна меѓу Турција и Бугарија? Ќе може ли таа да се одбегне? Одговорите на овие прашања се голема преокупација

---

[20]) Англиски амбасадор во Турција.

на моментов. Во претходните извештаи реков дека оваа војна е малку веројатна. Денеска не би смеел да се носам со таква мисла зашто нешто сосема ситно е потребно за да избие таа. И од едната и од другата страна се стигнало дотаму дека и за Турција и за Бугарија војната е пожелна. Секоја е убедена во својта воена надмоќ и наполно верува во излезот на борбата, но и двете страни се плашат од идните настани. страхуваат од последиците и можните компликации.

Ваму мобилизационите подготовки се спроведуваат со трескава активност, но во доста голем неред. Ефективите се далеку од тоа да бидат комплетни, и нашите воени аташеи преценуваат, по грижлива пресметка, дека општите сили во европска Турција всушност не ја надминуваат приближната бројка од 220.000 луѓе. А што се однесува до интендатурата, воените болници и др. и др. ме уверуваат дека се остваруваат при жалосни услови. Но во Воеското министерство претендираат дека пресметките направени во однос на бугарската армија, се исто така претерани, дека Кнежеството не ќе може да стави во бојна готовност повеќе од 175.000 луѓе, а бидејќи неколку корпуси од турската војска за сега не се мобилизирани, а во случај на опасност Мала Азија би можела на европските вилаети да им достави голем број војска, затоа, повторувам, овде се наполно уверени во евентуалниот крај на една војна, при услови да нема никаква интервенција од надвор. Ете зошто воената партија станала особено силна и притисокот што сака да го изврши над Султанот станува сè повеќе и повеќе интензивен. Пред 2 дена еден млад офицер, пред да замине за својот полк во Македонија, со големо разбирање ми изложи, дека спроти востанието не би било можно да се намалуваат ефективите од војска за време на зимата, но од друга страна, царската каса не би можела за долго време да ги поднесува трошоците за таква една армија во бојна готовност и дека, следствено, најдобриот и единствен лек за да се тури крај на една таква неиздржлива положба е војната. Абдул Хамид не ќе ја земе иницијативата за тоа — такво е барем општото распострането мислење во дипломатскиот кор — но никакви други околности не можат да ја предизвикаат, така да се каже само од себе.

Меѓутоа, кампањата на задушувањето продолжува активно, но со незнатен успех. Ако сум добро информиран, четите најчесто ги одбегнуваат акциите на војската, распрснувајќи се благовремено, и бројот на убиените и заробените е мошне мал. Јас очекував да дојде до едно влошување со динамитни атентати, но изгледа дека водачите на движењето примиле, од сигурни места, многу итни совети што ги обврзуваат да ги прекинат, или во најмала рака да ги одложат овој вид акции кои им направија многу штети во очите на Европа. Многу би сакал да верувам дека Комитетите ќе го прифатат тој совет, барем до претстојната средба меѓу царот и австро-унгарскиот император, од која средба очекуваат поволни резултати.

И покрај својата бројна надмоќност, макар што не успеваат да ги совладаат вистинските востаници, акциите на турските војски не се помалку крвави и опустошувачки. Причинетите штети се огромни,

а претстојната зима заплашува со глад. Чисто бугарските села не се секогаш тие што најмногу страдаат. Бугарските села се воопшто сиромашни и не се привлечни за ограбување. Побогатиот дел од населението повеќето се Грци, и особено Куцо-власи (Романци), и точно во местата населени со овие елементи предимно се развиорува солдатеската[21]). Не сакам да кажам дека тој начин на дејство е општ за турската војска. Некои виши офицери дури пројавуваат пофална усрдност за да поддржат во своите пукови задоволувачка дисциплина. Но од тоа злото не се намалува, туку резервистите (редифите) се особено главните виновници.

До денеска Европа ја посматра особено рамнодушно оваа глетка и изгледа е решена да не интервенира. Ме уверуваат дури дека по селамлукот[22]) од минатиот вторник, не само германскиот амбасадор, но и самиот господин Зиновјев,[23]) го убедувале Султанот да истрае со овој начин на загушување и да вложи уште повеќе енергија за тоа. Сакам да се распрашам насекаде но не гледам да се појавуваат траги за интервенција, и се прашувам дали Бугарија ќе го следи примерот на Европа и дали ќе може да остане бесчувствена за страдањата на оние кои, и покрај тоа што живеат во турските вилаети, не помалку се нејзини синови.

Сегашната ситуација е многу чудна. Воопшто е докажано дека треба нешто да се преземе за да се подобри судбината на тие области, а ќе треба да се стори тоа по секоја цена, било по насилното загушување на востанието, или по успешно завршената за Турција војна. Впрочем, Султанот не ќе даде доброволно да се примени збирот од неопходните реформи. Дури ако Неговото Величество се согласи со тоа, отоманските власти не би биле способни да ги спроведат. Едно сложување на силите и притисок од нивна страна ќе бидат неизбежни. При вакви услови зошто да се чека сè да биде потопено во крв, половината од населението да биде докрајчено, а другата половина да биде сведена на најужасна мизерија? Зошто веднаш да не се интервенира и сега да се задолжи Султанот, со странска помош, да примени реформи кои и без тоа ќе мора да му се наложат веројатно во мошне блиска иднина? Последниов начин, многу почовечен, не е ли во исто време и најрационален и најлогичен?

Го запрашав утринава г. амбасадорот на Англија, дали силите секогаш се сложуваат во однос на нивната активност во Турција и дали верува во некаква размена на гледишта во врска со мерките што терба во иднина да се преземаат? Сир Николас О'Конор ми изјави дека не гледа никакви симптоми за недоразбирање. Неговата екселенција додаде дека изгледаат расположени за проучување на прашањето согласно пропозициите од минатата есен со тенденција, во секој вилает да го

[21]) За ова Данчо Зографски, цит. дело, стр. 75, документ 20. При заземањето на Крушево од востаниците, турската војска и башибозукот ограбиле и опожариле 366 влашки и гркомански куќи, 203 дуќани и сл.

[22]) Аудиенција кај Султанот.

[23]) Руски амбасадор во Турција.

доверат на странски функционери спроведувањето на правосудството, финансиите и полицијата. Но ако добро ја разбирам ситуацијата, се однесува само на неофицијална размена на мислења и уште сме далеку од секакво решение.

Повелете. . . итн.

Kont Errenbolt de Dudzeel

(Политичка кореспонденција, Турција 1903—1907)

15.

Легација на Белгија во Турција
бр. 504/226
Терапија, 3 октомври, 1903 год

До Господинот Барон од Фаверо,
Министер на надворешните работи
Белгија

Господине Бароне,

Последниве денови силите направија нови постапки како во Цариград, така и во Софија, за кои европскиот печат веќе најави, но сепак, сметам за корисно овде да ги резимирам.

Отоманската влада и владата на кнезот Фердинанд беа предупредени уште еднаш, и тоа со доста определени зборови, дека во случај на војна не би требало да сметаат на никаква туѓа интервенција; дека излезот на евентуалната борба со ништо не би го изменил расположението на силите и дека последните се тврдо решени, што и да се случи, да го продолжат, со потребната енергија, применувањето на проектираните реформи.

Со еден друг акт амбасадорите на Австро-Унгарија и Русија и соопштуваат на Високата Порта дека сегашната кампања за задушување сосема не е таква каква би требало да биде; дека од една страна треба против востаниците да се преземаат посериозни акции од воена гледна точка и особено поефикасни, а од друга страна веднаш да се прекрати со страшните дела на убиства, грабежи и разурнувања што се вршат над мирното и неофанзивно христијанско население.[24])

Ако треба да верувам на мошне сериозните извештаи што ги добивам, произлегува дека турските генерали и офицери сосема малку се трудат да ги досегнат четите. Се шетаат по патиштата, ноќно време почиваат и колку што може повеќе одбегнуваат секаква позначајна борба. Ете зошто загубите што ги претрпуваат востаниците се релативно слаби. Кога турската војска ќе пристигне во близината на некое село, за кое се сомнева дека има вооружени востаници, неколку, доста ретки, истрели од топ служат за предупредување на востаниците, и ако тие не се осеќаат доволно силни, побегнуваат без да бидат преследувани.

[24]) Поопширно кај Х. Г. Андоновски — Полјански, Ситуацијата во Македонија по Илинденското востание и Мирцштегските реформи, Годишен зборник на Филозофскиот факултет, том 8 (1), Скопје, 1955, стр. 21.

Точно тогаш војниците навлегуваат во местото и потопуваат сè во оган и крв, а кога ние често пати читаме во цариградските весници дека во таа и таа битка голем број „комитации" биле убиени, всушност само жителите на местото биле масакрирани. Така тоа бива најчесто. Што се однесува понекогаш до мошне значајните загуби претрпени од турските војски кога ќе наидат на поставени заседи, за нив не станува збор, или пак цитираниот број на убиените и ранетите е сосема безначаен. И навистина би било несфатливо, Султанот-Калиф на верниците — да се осмели да им признае на своите народи дека неговата амија е победена.

Горенаведените постапки особено беа истакнати од сите амбасадори и тие не останаа незабележани.

Непостојаните воинствени намери изгледа малку се смирија. Некои движења на трупите кон границата, по претходно одобрување, чиишто последици би биле многу тешки, се запрени и од едната и од другата страна.

Султанот ветил не само дека ќе престанат разурнувачките сцени, туку создал воени совети и наредил офицерите што наредувале или толерирале вакви ексцеси да бидат накажани.

Најпосле, Турција и Бугарија ги обновија директните преговори кои Г. Начевич ги беше започнал во време на своето патување во Цариград во минатата пролет[25]). Овој државник ќе се врати ваму како дипломатски агент, а Г. Гешов е преместен во Виена. Барањата формулирани во Софија особено се однесуваа на општинската автономија, но вчера пак Господинот англиски амбасадор ме уверуваше дека Великиот везир откажува да соопшти било каква поединост за размената на овие гледишта.

Меѓутоа Султанот презел иницијатива кон Генералниот инспектор на вилаетите[26]) да додаде еден совет, составен од претставници на разните христијански националности што живеат во Македонија, а отоманските власти, се чини, вложуваат големи надежи во ефикасноста на оваа мерка.

Одвај ли е потребно да додадам дали сето ова што го резимирав ќе даде некој сериозен резултат, дали офицерите нема да бидат накажани, дали разурнувањата ќе бидат запрени, и дали преговорите со Бугарија ќе завршат и дали комисијата ќе биде слушана.

Засега ваму се настојува да се добие во време, да се стаса до почетокот на зимата, што нужно ќе доведе до прекин на борбата со востаниците и се замислува дека со забавувањето на критичниот момент

[25]) Поопширно за овие преговори, Манол Пандевски, Политиката на Бугарското кнежевство спрема македонското ослободително движење и бугарско-турските односи (1903—1904), Гласник на Институтот за национална историја, V, 2, Скопје, 1961. Овие преговори се водеа за да се избегне војната меѓу Турција и Бугарија. За таа цел двете страни решија да ги затворат заедничките граници за да не преминуваат чети во двата правца.

[26]) За таков беше назначен Хилми-паша со Султаново Ираде од крајот на 1902 година.

за неколку месеци ќе се постигне значаен успех. Впрочем не се сомневаат дека ќе го совладаат востанието, и, ако успеат во тоа, тогаш би почнале на пролет со серија мерки кои привидно би имале за цел да ги применуваат бараните од Силите реформи, но всушност целта им е уште еднаш да добијат во време.

Меѓутоа, сосема малку е веројатно да се оствари последната евентуалност, дури и при претпоставка Турците да се искрени во своите обиди да ги воведат овие реформи, што се и недоволни, па дури и да можеа да ги реализираат, комитетите не би им дале време за тоа. Востанието не ќе го положи оружјето. Сегашниве разурнувања можат само да му донесат нови борци, и покрај постоењето на можноста да се одлагаат работите до зимата, борбата повторно ќе започне напролет.

Засега, изгледа, ги очекуваат резултатите од средбата на царот и на императорот во Виена[27]). Во Софија, како и во Цариград се колебаат, и мене ми се чини дека бугарската дипломатија маневрира со многу претпазливост и вештина во овие мошне тешки околности, прави сѐ за да интервенира во поволен момент.

Напротив, општата акција преземена од Русија и Австро-Унгарија се судрува со една сѐ потешка ситуација и мене ми се чини дека и претстои потполн неуспех. Кога кон крајот на минатата есен двете влади го испратија на своите амбасадори проектот од реформите што го беа изработиле, нивните екселенции беа на мислење дека проектот е многу опширен и дека содржи клаузули што Султанот не би можел да ги прифати. Баронот de Kalis (Calice) и Г. Зиновјев тогаш на проектот му додале свои амандмани, земајќи ја одговорноста за извршување. Во Петроград и во Виена му се довериja на опитот на овие дипломати за работите на Ориентот и им дадоа разврзани раце[28]).

Имајќи ја предвид единствената желба да се подржува мирот и „status quo"-то на Балканот, се заборавaат поуките од минатото и многу лекомислено сметаат дека ќе биде лесно остварливо да се наведе Султанот доброволно да ја изврши многу умерената програма за реформи што му ја наложуваат. Сите луѓе овде, што добро ги познаваат манирите на Турците, беа многу изненадени од наивноста на слична претпоставка, а што се однесува до мене, уште од почетокот не сум имал никакви илузии по тој повод.

---

[27]) Во екот на Илинденското востание во Виена се состанаа австро-унгарскиот император Франц Јосиф и Рускиот цар Николај II.Како резултат на таа средба донесени се и Мирцштегските реформи. Види Х. Г. Андоновски — Полјански, цит. дело.

[28]) Се однесува на таканаречените падарски реформи или уште познати како февруарски реформи донесени во февруари 1903 година по спогодбата на министрите на надворешните работи на Австро-Унгарија и Русија. За да не дојде до вооружена интервенција, Султанот се согласи, според овие реформи, да се преустрои жандармеријата, да се назначуваат жандари и падари и од христијанското население, да се замени десетокот со државен данок и сл. За преустројство на жандармеријата беа предвидени странски инструктори, меѓу кои и 4 белгиски офицери. Овие реформи беа изиграни од Султанот. Поопширно, Х. Г. Андоновски — Полјански, цит. дело, стр. 18—19.

За да може да се поправи положбата во Македонија, без да се одземаат овие провинции од Турција, би требало Силите да се заложат за една програма за реформи, која би можела да се примени само со помошта на странски функционери. За да се постигне тој резултат, истите Сили би требало да усвојат единствен јазик пред Султанот, мошне енергичен, ако е нужно, придружен со потребното заплашување. Но очигледно е дека ќе биде мошне тешко да се постигне таква согласност. Освен тоа дали оваа акција ќе може да преодолее некои пречки, меѓу кои е фанатизмот што ќе го пројави муслиманското население, а што не е помалку важно.

Ќе биде, значи, многу повеќе за претпочитање турскиот Суверен да се согласи и да тргне по патот на сериозни концесии, а сега сè уште не е доцна тоа да се бара. Колку и да станала тешка ситуацијата, желбата да се поддржува „status-quo"-то на Балканот е така голема од страна на Силите, што тие не ќе се покажат така претенциозни откога ќе видат дека Неговото Царско Величество има искрена намера и лојален почеток за извршување на реформи, што имаат тенденција да му позволат на христијанското население да учествува во управувањето на тие области. Познавам луѓе кои му го дале на Абдул Хамид овој совет, и тоа не се туѓинци, туку негови поданици, што вака му зборувале, но истите тие луѓе беа принудени да ми признаат дека овие совети, што и да се случи, не ќе бидат следени. Никогаш Султанот не ќе сака да прави концесии. Во тој однос не треба да се прават никакви илузии и дури ќе речам дека би му било некако морално невозможно, така да се рече, да се согласи на тоа. Ете зошто, без двоумење ќе додадам дека уште отсега овие провинции можат да се сметаат како изгубени за Турција

Повелете. . .

Kont Errenbolt de Dudzeel

(Политичка кореспонденција, Турција, 1903—1907)

16.

Легација на Белгија во Турција
бр. 522/233

До Господинот Барон од Фаверо,
Министер на надворешните работи
Брисел

Терапија, 20 октомври, 1903 год.

Господине Бароне,

Во последно време царските војски употребија многу поголема енергија во својата загушувачка кампања против востаничкото движење во Македонија. Несомнено тие постигнаа многу сериозни успеси многу востаници беа убиени или заробени: повеќето од четите беа распрснати и мошне значително количество оружје им беше предадено на отоманските власти од оној дел на населението, кое, откако побарало и добило милост, повторно се вратило во своите домови. Господин

Готие, вице конзулот на Франција во Битола, во последно време дури го информирал Господинот амбасадор на Републиката дека тој не само што го смета востанието во неговиот вилает како дефинитивно совладано, туку дека не гледа како ќе биде можно повторно да се крене на пролет. Давајќи ми ги овие податоци, Господинот Констанс[29]) ми рече утринава, според неговото мислење, дека меѓу сите странски конзулски агенти Господин Готие е тој којшто можеби заслужува нејголема доверба.

Впрочем фактот е непобитен. Востанието значително спласна. Успехот на војските, покоректното држење на Бугарија, како последица на мисијата на Г. Начович, најодзади, приближувањето на зимата и исчекувањето на решенијата што ќе се донесат по средбата помеѓу царот и австроунгарскиот император, претставуваат една целост од причини што доведоа до овој резултат.

Треба да се спомне дека револуционерните комитети беа принудени да се откажат од борбата и прашање е дали повторно би почнале при прв случај.

Јас го изложив мојот начин на мислење во врска со тоа во претходните извештаи коишто имав чест да Ви ги испратам, Господине Бароне, но очигледно е дека ситуацијата ќе се измени според решенијата што ќе се донесат и според мерките што ќе се применат во текот на оваа зима.

Амбасадорите на Австро-Унгарија и Русија добиле од своите влади нов проект на барањата што треба да му ги претстават на Султанот, но до денеска по тој повод ваму воопшто не сме известени. Се зборува дека Баронот де Калис и Г. Зиновјев и овој проект, како и оној од минатата зима, го сметаат претерано радикален и невозможно е да биде одобрен од страна на турскиот суверен. Се мисли дека нивните екселенции се зафатиле да го дополнат во тој дух. Се вели исто така дека двете влади не се сложуваат за суштината на контролата што треба да се воведе. Русија барала за таа цел значително да го зголеми бројот на конзулските агенти во Македонија, а Австро-Унгарија одбивала со тоа да се согласи. Најодзади се зборува за искажаната желба од други држави а особено од Италија, да земат учество во оваа контрола. . . Тоа се гласови за кои не можев да добијам позитивни податоци и господата амбасадори на Франција и Англија, со коишто имав подолг разговор, ми направија впечаток дека и тие се слабо известени. Но и двајцата веруваат дека новиот проект уште еднаш ќе биде безначаен и не ќе може да даде сериозни резултати.

Султанот очигледно многу е импресиониран од настаните во последно време. Лично одушевен од добри интенции, проникнат од потребата да донесе лек за ситуацијата, истовремено тој би сакал да ги испревари мерките што застрашуваат. Објавувањето на комуникето, во турските весници, Господине Бароне, чиј превод чест ми е овде да

---

[29]) Француски амбасадор во Турција.

Ви го приложам, е последица на овие расположенија[30]). Неговото императорско Величество навистина дал најпрецизни заповеди и дозначил мошне значајна сума за надоместување на загубите причинети од неодамнешната кампања за задушување и за помош на овие несреќни жители[31]).

При тоа, Абдул Хамид не ќе пропушти, добронамерно, да донесе решенија што би имале за цел во Македонија да се воведат некои реформи и да го подобри постоечкиот режим на управата таму. Но за жал, сегашната организација е таква што овие решенија не ќе бидат наполно извршени. Освен тоа тие не ќе бидат доволни, а има еден вид концесии, впрочем, многу потребни, коишто „Калифот на верниците" никогаш не ќе може да ги прифати. Меѓу другото, зборот „контрола" предизвикува кај Султанот мошне непријатен впечаток; Господинот амбасадор на Франција ми забележа дека е грешка да се изговори тој збор и дека ќе биде лесно на проектираната мерка да ѝ се даде, наизглед, понеофанзивен назив. Но Г. Констанс мисли дека, кога би било возможно, да се создаде меѓу силите една Антанта со задача да ѝ наложи на Турција функционирање во Македонија на еден надзорен совет што би имал меѓународен карактер и кој би се состоел од независни луѓе, тогаш навистина би се нашол ефикасен лек за ситуацијата.

„L'Independance Belge" од саботата, 17 овој месец, зборува за, предадена нота на Високата Порта, во која амбасадорот на Англија, наводно го барал непосредното применување, како во Македонија така и во Ерменија, на индицираните реформи во Берлинскиот договор. Знам дека оваа новост наполно е невистинита. Досега ниту еден амбасадор, по повод прашањето на Македонија, не депонувал изолиран официјален акт и согласноста меѓу силите не е раскината.

Повелете да ги примите . . . итн.

Kont Errenbolt de Dudzeel

(Политичка кореспонденција, Турција, 1903—1907)

*Александар Апостолов*

## ОТЧЕТ БЕЛЬГИЙСКИХ ДИПЛОМАТИЧЕСКИХ ПРЕДСТАВИТЕЛЕЙ О ИЛИНДЕНСКОМ ВОССТАНИИ

*Резюме*

Бельгийские дипломатические представители зорко следили за всем что происходило в Македонии, хотя и Бельгия не была территориально о ней заинтересована. Интерес Бельгии о Турции имел прежде

[30]) Такво комунике не најдов во белгиските архиви.

[31]) Спомнатите суми ни оддалеку не беа доволни да ја санираат страшната положба и да ги задоволат потребите на несреќното население.

всего экономический характер, так как и она, как и другие капиталистические государства находила сбыт своему капиталу на Балканах. Поэтому, в сравнении с другими балканскими государствами и великими силами (Австро-Венгрия и Россия), Бельгия была гораздо объективнее в оценке положения в Македонии что видно из приложенных отчетов ее дипломатических представителей. В сущности и они, как и большинство дипло матических представителей других государства, механически употребляют болгарское имя для нязвания македонцев, принимая это от соседней болгарской пропаганды, но все-же часто употребляют и настоящее македонское имя християнского населения в Македонии.

Турецкие официальные круги именно из за „нейтральности" Бельгии по балканским вопросам, имели больше доверия к бельгийским дипломатическим представителям, так что в 1904 году в Македонию были назначены четире бельгийских офицера для осуществления Мирцщегских реформ.

Отчеты бельгийских дипломатических представителей, которые мы здес впервые объявляем, относятся к Илинденскому восстанию или они в связи с ним. Из всего шеснадцати отчетов, один был послан из Салоники, шесть из Вены и девят из Константинополя. Оригинальные документы были написанны на французском языке.

В этих документах особенно подчеркнуты соперничество на Балканах между царскои Россией и императорской Австро-Венгрией и реформы которые они хотели навязтъ Турции с целью сохранения „статусакво" на этом полуострове.

На документов видно что царская Россия особенно сопротивлялась освобождению Македонцев от Турок путем вооруженной борьбы. Но македонский народ и его ВМРО не имали доверия к реформам которые предлагали Австро-Венгрия и Россия, но и дальше готовилис к вооруженной борьбе и не слушали „миролюбивых советов России и болгарской егзархии".

И бельгийские дипломатические представители не имели доверия к предлагаемым реформам, считая что они ороздали, неполноценные и что Турция ни в коем случае не согласится дословно их осуществить, а только видимо примирилас с ними что бы получитъ во времени.

Для бельгийских представителей большую важность имели экономические реформы которые освобождели крестьянина от гнета и зависимости чифликсайбии.

Отчеты которые прямо относятся к Илинденскому восстанию содержат важные данные насчет вооруженя македонского народа, о его массовом участии в борьбе против турецкой силы и об успехах которые Македонцы имели в этой борьбе. Бельгийский консулярный представитель в Салониках, Киперс, сообщает о диверсиях повстанцев на железнодоржных и телеграфических линиях в Битольском вилайете. Ест сведения и о борьбе повстанцев в Одринском.

Подавление Илинденского восстания по этим отчетам было очень жестоко, особенно жесстоки были турецкие башибузуки. Для более скорого подавления восстания, царская Россия предлагала Порте предпринять энергичные меры в восставших частях Македонии, но что бы она не позволяла аскерам и башибузукам зверскую расплату над мирным македонским населением.

В отчестах много места посвещено дипломатической активности Болгарии предпринятой в Константинополе и ее обязательству не помагать повстанцам которые боролись, как говорится в одном донесении, за то что бы „Македония принадлежала Македонцам".

В общем во всех отчетах бельгийских дипломатических представителей, потверждается известная политика великих сил по отношению к Македонии и непосредственым способом мы знакомимся с некоторыми новыми моментами относящимися к положению македонского народа в Турции.

*Др. Константин Петров*

## КОН ПРАШАЊЕТО ЗА МЕСТОНАОЃАЊЕТО И ТРАЕЊЕТО НА СРЕДНОВЕКОВНИТЕ СКОПСКИ ЦРКВИ

При испитувањето на скопските средновековни цркви веднаш станува забележителен фактот дека во околината на Скопје, како на пример во теснецот на реката Треска, потоа меѓу Водно и Китка и во регионот на Скопска Црна Гора, се зачувани доста средновековни цркви. Меѓутоа, од средновековното Скопје, во тврдината, во градот и на најблиската градска територија не е зачувана ниедна од побројните цркви што се споменати во средновековните документи. Ваквата констатација отвора нови прашања и поради тоа оваа неиспитана материја го привлекува вниманието за продлабочено и темелно разгледување.

Прашањето за скопските средновековни цркви во науката не било досега целосно поставено. Не било отворено во целина ни прашањето за местонаоѓањето на средновековните цркви, ни прашањето за времето и причините на нивното исчезнување. Овие три прашања за местонаоѓањето на средновековните скопски споменици и за времето и причините на нивното исчезнување во овој труд се поставени заедно, со задача да се најде барем делумен одговор.

За најобјективно осветлување на овие прашања и за барање одговор, сигурен извор се средновековните документи од кои поголемиот дел се повелби. Има во поново време и споменувања на цркви во литературата што се земени под внимание, меѓутоа, нив им е дадено определено значење и место според мерките на автентичноста која е далеку зад повелбите.

Потребно е натаму веднаш да се објасни дека проучувачите на македонската средновековна уметност често ги споменувале и скопските средновековни цркви, интерпретирајќи ги познатите податоци, и давајќи понекогаш претпоставки за местонаоѓањето на некои од нив. Сите такви мислења заслужуваат внимание било да се прифатени или подложени на целосна или делумна ревизија.

Најстар изворен документ во кој се наоѓа името на скопска црква е житието на Св. Симеон Немања од кралот Стеван Првовенчани[1]), од XIII век.

I. Во ова житие е спомената црквата посветена на Св. Архистратиг Михаил[2]) со следниов текст: „. . . и светаго арьхистратига Михаила вь градѣ глаголемѣмь Скопьли, иже и храмь моу вьздвиже на мѣстѣ томь. . ."

Овој единствен податок и покрај уточнувањето на зборовите „. . . на мѣстѣ томь. . ." не дава одговор на прашањето дали црквата Св. Архангел Михаил се наоѓала во Скопското Кале или вон него, и следствено постои малку можност за претпоставка на точното местонаоѓање на црквата. Меѓутоа, врз основа на едно објавено научно мислење[3]) можев да најдам потврда[4]) дека црквите што се посветени на архангел Михаил — или и на архангелите заедно, речиси без исклучок се лоцирани на повисоки места или ридје. Ова лоцирање in summitate е во врска

---

[1]) Според P. Šafařík, Památky dřevního písemnictví Jihoslovanův, vydání druhé, V Praze 1873, Život Sv. Symeona od krále Štěpána, z rukopisu XIII století, V Praze 1868, Житиѥ и жизьнь светаго и блаженаго и прѣподобнаго штца нашего Сумешна, прѣжде бывшаго наставьника и оучителѩ, господина же и самодрьжьца штьчьствиѩ си вьсе срьбскыиѥ земле и поморьскыѥ. Инаку П. Шафарик објаснува дека житието на Стеван Првовенчани го смета од XIII столетие затоа што кралот бил крунисан 1222, а умрел 1228. Црквата веројатно била поправана во времето околу 1189—1190 година.

[2]) В. Марковић, Православно монаштво и манастири у средњевековној Србији, Сремски Карловци, 1920, стр. 22, се задржува накусо на манастирот Св. Архангел Михаил со зборовите: „Кон крајот на 12 век се споменува манастирот Св. Архангел Михаил во Скопје на којшто Немања му дарувал и му ја обновил манастирската црква, секако во време на своето краткотрајно владеење над Скопје. Манастирот не е задужбина од Немања, туку некој стар и многу почитуван храм, затоа што Првовенчани го наведува меѓу угледните странски манастири на коишто татко му им сторил донации. Манастирот пропаднал многу рано, поради тоа што по ова време никогаш веќе не се споменува"; В. Марковиќ го споменува храмот Св. Архангели и на стр. 64; Р. Грујић, Властелинство Светога Ђорђа код Скопља од XI—XV века, Гласник СНД, Скопље, 1925, стр. 73, ја споменува црквата Св. Архангел Михаил со следните зборови: „. . . а на 8 ноември се празнува Св. Архангел Михаил, на кого му била посветена една друга црква скопска"; Р. Грујић, Скопска митрополија, Историско-статистички преглед, Споменица православног храма Св. Богородице у Скопљу, Скопље, 1935, стр. 56, пишува: „Од XI век беше. . .; според секоја прилика од тоа време беше и црквата на Св. Архистратиг Михаил во Скопје, за којашто кралот Стеван Првовенчани, во своето житие на Св. Симеон Немања, забележил — дека од основа ја обновил и обдарил неговиот татко Стефан Немања"; Црквата Св. Архангел Михаил ја споменува и С. Радојчић, Старине црквеног музеја у Скопљу, Скопље, 1941, стр. 13; В. Петковић, Преглед црквених споменика кроз повесницу српског народа, Београд, 1950, стр. 299, го пишува за Св. Архангел Михаил следното: „Св. Архангел, што го обновил Немања, но тој постоел и порано. За црквата денес не се знае ништо".

[3]) L. Réau, Iconographie de l'art chrétien, Iconographie de la Bible, I, Ancient testament, Paris, 1956, p. 44—51; J. Vallery — Radot, Note sur les Chapelles hautes dédiées à saint Michel, Bull. Mon. 1929. Во прилог на ваквото мислење L. Réau ги наведува црквите на Monte Gargano во Јужна Италија, Mont Saint Michel во Франција, високата капела inter nubes на Castello Sant' Angelo, капелата на базалтен врв Saint Michel d'Aiguilhe во Puy en Velay и други.

[4]) К. Петров, Лоцирање на црквите посветени на архангел Михаил, Историја, Скопје, 1969, 1.

со култот на архангел Михаил, борец против Сатаната во воздух, „praelium in coelo cum dracone".

Во нашата земја црквите посветени на архангел Михаил, или и на другите архангели заедно со него, се градени на ридови, високи платои и карпи. Така се лоцирани Св. Архангели во Лесново, Св. Архангели во Штип, Св. Архангели во Прилеп, Св. Архангели во село Кучевиште и Св. Архангел Михаил — Св. Наум на Охрид. И токму овој факт дека и во Македонија црквите посветени на архангел Михаил се лоцирани на рид и високо, го земам како основа за мислење дека и црквата Св. Архистратиг Михаил, што Симеон Немања ја подигнал во Скопје, била на рид, и како прва меѓу претпоставките дека била на Скопското Кале, односно на просторот означен на сл. 1 со римско I.

Во однос на обидите за идентифицирање на црквата Св. Архангел Михаил, објективните околности не даваат позитивна можност[5]).

Втор по хронолошки ред изворен документ, но најбогат со податоци за скопските средновековни цркви, е Милутиновата повелба од 1300 година[6]). Од нејзиниот текст е можно да се добијат бројни топоними за изнаоѓање местонаоѓањето на средновековните скопски споменици. Црквите ги споменува Милутиновата повелба по еден ред што го земам како најпогоден за истражување, без оглед на нивната важност.

---

[5]) Во несомнена и вонредно тесна врска со прашањето за местонаоѓањето на средновековните цркви од Скопје и најблиската околина е и обидот за рекогносцирање на поширокото местонаоѓање на црквите и изнаоѓањето на евентуални останки или посредни траги и нивното идентифицирање. Бездруго, не може да се очекува многу во решавањето на ова прашање, по толку изминати векови. Би можело само да се верува дека едно посистемно археолошко испитување на скопските џамии и на доскорешните и сегашните скопски цркви и на просторот околу нив, би можело да покаже дали барем некои од нив биле соградени над некои од средновековните скопски цркви. Меѓутоа, треба да биде одбележано дека урбаните промени од 1912 година наваму, потоа современата забрзана градба во тек на неколку децении и особено по земјотресната нивелација на широките простори на градската територија, избришаа многу од веројатните траги на овие споменици. Не е помало значењето на фактот дека сегашната нивелација јужно и југозападно од Султан Мурат џамија не зафаќа длабоки, ами површински слоеви, само нешто малку пониско од нивото на улицата што беше изградена врз насип за некогашниот железен мост, околу 1,50 м. над околните дворови. Реалните околности наведуваат на оценка дека би било неосновано да се настојува за идентифицирање на црквата Св. Архистратиг Михаил. Може да се претпостави дека ни сеопфатните систематски ископувања на Скопското Кале не би можеле да дадат јасни резултати, бидејќи меѓу неколку откопани цркви, ако нема натпис или други патронатски атрибути, тешко би можело да се утврди која од нив е Св. Архистратиг Михаил.

[6]) За употреба на текстот од Милутиновата повелба го одбрав изданието Р. Грујић, Три хиландарске повеље, Баштинска повеља краља Милутина, за обновљени стари манастир Св. Ђорђа Скоропостижника — Горга код Скопља, из 1300 год., стр. 5—24, С. Н. Д., Зборник за историју Јужне Србије и суседних области, књ. I, Скопље, 1935. За овој избор се одлучив поради следната причина. Кај Ст. Новаковић, Законски споменици, Београд, 1912, 608—612 и кај А. Соловјев, Одабрани споменици, Београд, 1926, 69—82, повелбата е печатена само во опширни изводи според преписот на Љ. Ковачевиќ, така што не дава можност за потполн увид. Текстот на Милутиновата повелба што во целина го објавил Р. Грујиќ 1935 година, дава можност да бидат забележани сите нужни податоци.




СЛ.1 – СРЕДНОВЕКОВНИ ЦРКВИ ВО СКОПСКОТО КАЛЕ

II. Според редот на именување во Милутиновата повелба најнапред доаѓа црквата Св. Богородица Троеручица[7]), којашто е спомената неколку пати. Така за неа се зборува првин во XI пасус со следниов текст: „И даде кралєв'ство ми цр̃кви с(ве)т(а)го Гєѡргиꙗ ѡд' ливаде крал(єв'ст)в(а) ми ꙋ Доупоглаке на Ѕлатинѣ нивиꙗ двѣстѣ погонь до

[7]) За Св. Богородица Троеручица се познати доста податоци вон од проблемот за местонаоѓањето. В. Марковић, Православно монаштво. . ., стр. 23, ја споменува Св. Богородица Троеручица како епископска црква во 1204 година, потоа дека ја обновил Милутин, дека е именувана во Милутиновата повелба и на крајот како првопрестолна митрополија (според Душанова повелба, Ст. Новаковић); Р. Грујић, Властелинство. . . стр. 54 и 73 ја споменува Св. Богородица Троеручица како катедрална скопска црква, а на стр. 60 како епископска црква; Р. Грујић, Скопска митрополија. . ., на повеќе места пишува за Св. Богородица Троеручица. На стр. 34 врз основа на Милутиновата повелба наведува дека „. . . катедралната црква на скопските епископи постојано се наречува Света Троеручица". Понатаму смета за веројатно дека веќе од 1230 година, по враќањето на Св. Сава од неговото прво патување во Светата Земја, во таа катедрала се наоѓала чудотворната икона Св. Богородица со три раце — Троеручица, според која и катедралата го добила името. Уште подоцна по пропаѓањето на црквата Св. Богородица Троеручица иконата била пренесена во Хиландар." На стр. 34. Р. Грујиќ додава дека за оваа катедрална црква на скопските епископи од византиско време нема никакви податоци. Во продолжение искажува мислење дека скулптираните фрагменти, што се најдени во подоцните президувања на Куршумли ан, можеби се од иконостасот на Св. Богородица Троеручица. Р. Грујиќ понатаму на стр. 39, во текстот под сл. 18 пишува „Открпоци од преградните плочи од мермерниот иконостас од XI—XII век, што според секоја прилика се од потполно уништената црква Св. Богородица Троеручица во Скопје". Сметам за потребно да објаснам дека некои делови од овие два наводи на Р. Грујиќ се веќе ревидирани. Прво, навистина има основа за резервираност по прашањето дали овие фрагменти потекнуваат од црквата Св. Богородица Троеручица, бидејќи за вакво тврдење нема ниеден податок. Потоа, веќе е утврдено дека овие фрагменти се чувани во турскиот лицеј Идадие — подоцна Учителска школа (G. Millet, L'ancien art serbe, Les Églises, Paris, 1919, p. 151) и дека не постојат податоци според кои биле најдени во президувањето во Куршумли ан. Понатаму, веќе е утврдено дека овие фрагменти не се од плочи од олтарна преграда, ами од портални довратници (G. Millet, o. c.; И. Н. Стојковић, Прилог проучавању византиске скулптуре од 10 до 12 века из Македоније и Србије, Зборник радова САН XLIX, Византолошки институт 4, Београд, 1956; K. Petrov, Trajanje spomenika, Isčezavanje djelova jednog skulptiranog portala iz XIV vijeka, Vijesti, MKH, Zagreb, 1962, бр. 2 стр. 49; К. Петров, Декоративна пластика на спомениците од XIV век во Македонија, Годишен зборник на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје, кн. XV, Скопје, 1963, стр. 223). Освен сево, наместо во XI—XII век аргументирано е предложено датирање во XIV век. (К. Петров, Декоративна пластика. . ., стр. 230—232); Р. Грујић, Скопска митрополија,. . ., стр. 100, ја споменува црквата Св. Богородица Троеручица како митрополиска црква. На стр. 138 — ја споменува Богородица Троеручица како епископска катедрала; В. Петковић, Преглед. . , стр. 298, соопштува дека Св. Богородица Троеручица ја подигнал, ако не и обновил, крал Милутин (според P. Šafarik, Památky, стр. 53). . . иако манастирот веројатно постоел и порано во време на византиската управа. Понатаму додава дека во оваа црква било седиште на скопскатз епископија, којашто во време на владеењето на Душана е подигната на степен на првопрестолна митрополија (според Ст. Новаковић, Законски. . ., стр. 677). Бидејќи црквата на митрополијата била мала, цар Урош подигнал попространа црква (според Гласник С. У. Д. 5 стр. 218—119; Споменик, С. К. А. XXXVIII, стр. 127) во која се наоѓала чудотворната икона од Богородица Троеручица. По заземањето на Скопје од Турците во 1392 година, црквата не се споменува, од што можело да се заклучи дека е разурната. Ни за оваа црква не е познато местото на коешто се наоѓала; Црквата ја споменува С. Радојчић, Старине. . ., стр. 14, додавајќи дека се наоѓа негде во близината на Серава.

Свете Троѥроүчице и до Гльникаше и до монопоути кои греде оть Стоуденьчишть зь главе Єлатине оүкраи стоуденьца лоүпоглавьскаго на блато". Понатаму во XIV пасус црквата Св. Богородица Троеручица пак се споменува со следниов текст: „Вь Тоүранехь Полѥ до мѣста Троѥроүчице Скоп'скиѥ и до К'сѣнѣ, и до протопопе Десислава, и до Веришина мѣстѣ што се обрѣта Лип'сиотьштина сь градиштемь и сь хрьсовѣмь селиштемь,..." Уште понатаму во XVII пасус Св. Богородица Троеручица се споменува со следниов текст: „... и около нѥга .ӡ҃. коүкѣамь рьпиниѥ одь царева дроүма кои греде одь Сераве кь Светои Троѥроүчици оүсь поуть кои иде кь Облои Пир'зѣ, до поута кои иде подь Мосхемь, кои греде Коүклеви и до Голька". Св. Богородица Троеручица се споменува потоа во вториот став од XXIII пасус со следниов текст: „И дроүгоү никоү тоүгере ѹ Поүтели до с(ве)те Троѥроүчице и до Палича и до поута .к҃. погонь". Во седмиот став од XXIII пасус Св. Богородица Троеручица се споменува уште еднаш со следниов текст: „Нива оү Бѣле ѡд' Троѥроүчице до поүта кои иде оү Анисиче и до Панделеимѡна". Св. Богородица Троеручица се споменува во четвртиот став од XXIV пасус со следниов текст: „З' дроүге стране монастира нива ѡт' цр҃кве с(ве)т(а)го Прокопиꙗ до Калиге и до Потѣ и до поути. Ꙗ више нѥ нива дроүга до п(и)с(коү)па и до с(ве)т(а)го Ꙗданасиꙗ, а оү нѥи Баꙗ, та до Бльваса и до с(ве)те Петке и до с(ве)те Троѥроүчице". Најназад во првиот став од XXVIII пасус се споменува Св. Богородица Троеручица со следниов текст: „...; та на Троѥроүчицоү, на Кроүшоү Пасхалевоү, та на Москоꙗницоү на Стоуденои, та на Драгиевь Лоүгь, на Бихендѣ, та на Веришино Селище, на Стоүдьниць, нис' поүт на Зоричиноү водѣницоү, на Бабинь кирь, та на Оүсраноү Коүпиноү, на Прокопиꙗ".

Постои уште едно споменување на црквата Св. Богородица Троеручица во Милутиновото житие со следниов текст: „... и сьзда... и црьковь глаголѥмоү Троѥроүчица вь славнѣмь градѣ Скопии..."[8]), меѓутоа, како што е очигледно без податоци за местонаоѓање.

При едно внимателно споредување на седумте текстови од Милутиновата повелба во кои се споменува Св. Богородица Троеручица, може да се заклучи следното: Првото, второто, четвртото, петото, шестото и седмото споменување во XI, XIV, XXIII, XXIV и XXVIII пасус најверојатно се однесуваат за места на имоти од манастирот Св. Богородица Троеручица, затоа што секој ваков текст се наоѓа крај споменувањето на ливади, ниви и меѓи од имотите на Св. Георги Горгос и други цркви. Сметам, меѓутоа, дека третото споменување на Св. Богородица Троеручица во XVII пасус дава податоци од поинаков карактер. Најнапред, при одредување на значењето на овие податоци, треба да се има предвид дека пасусите XVI, XVII и XVIII од повелбата исцело зборуваат не за ливади и ниви, ами исклучиво се однесуваат за палати, дворци, куќи, цркви и урнатини од куќи и тоа некои повеќе пати повто-

[8]) Ђ. Даничић, Животи краљева и архиепископа српских, написао архиепископ Данило и други (пред 1337 г.), Загреб, 1866, стр. 138. Житиѥ и жизнь... кралꙗ Стефана Оүроша (нареченааго Милоүтина)...

рени. Од значење е понатаму дека податоците во XVI и XVIII пасус се однесуваат за палати, дворци, куќи и урнатини од куќи во самата скопска тврдина. Податоците пак во целиот XVII пасус се однесуваат за дворци, цркви и урнатини од куќи во подградието од скопската тврдина. Сите овие податоци наведуваат на прифатлив заклучок: штом во овој пасус не се споменува името Св. Богородица Троеручица заедно со ливади, ниви и меѓи, дека овде не е збор за полски имоти на манастирот, ами за градбата на црквата. Натамошниот дедуктивен заклучок би бил: штом Св. Богородица Троеручица се споменува на просторот за кој се претпоставува, според соседните пасуси, дека е изградено подградие со дворец, црква, куќи и урнатини од куќи, дека најверојатно станува збор за самата црква Св. Богородица Троеручица.

По ваквото осветлување на околностите можно е и потребно да се разгледаат и поблиските околности и споменатите топоними за утврдување на поточното место на црквата и манастирот. Меѓу топонимите што се споменати во текстот, а што се и денес познати, се Серава, Облата Пирга од Скопското Кале и патот што води кон Облата Пирга. Според геоурбаната диспозиција на овие три топоними и според текстот од XVII пасус местонаоѓањето на манастирот Св. Богородица Троеручица треба да се бара меѓу Серава и Облата Пирга, на просторот на сл. 2 означен со римско II.

Во околностите на дамнешната потполна изграденост на целиот овој простор, невозможно беше да се направи обид за барање и идентифицирање на траги од црквата Св. Богородица Троеручица[9]).

III. Втора црква по ред што се споменува во Милутиновата повелба е Апокавковата црква Св. Георги[10]), за која во XVII пасус зборува следниов текст: „Н прида кралιевство ми Ѧпокав'ковоу црькьвь Светаго Георгия н около нιега .З҃. коукьамь рьпинию одь царева дроума кои греде одь Сераве кь Светои Троюроучици оусь поуть кои иде кь Облои Пир'зѣ, до поута кои иде подь Мосхемь, кои греде Коуклеви и до Голька".

---

[9]) Идентифицирањето на црквата Св. Богородица Троеручица не можеше да се обави, но нејзиното местонаоѓање на означениот простор може да се постави од неколку аспекти. Постои можност таа да била на местото на една од подоцнежните цркви или подоцнежни џамии во околината, или конечно местото да било сосема запустено и заборавено.

[10]) Р. Грујић, Властелинство. . ., стр. 54, со следниов текст го коментира податокот за Св. Георѓи Апокавков земен од Милутиновата повелба: „А крај истиот пат, што водел кон облата кула, до патот што одел „подь Мосхемь" и „Коуклеви и до Голька" кралот му ја подарил на манастирот уште и Апокавковата фамилијарна црква „Св. Георгија", и околу неа урнатини од 60 куќи, почнувајќи од „царскиот друм", што одел од Серава кон катедралната скопска црква Св. Богородица Троеручица"; Р. Грујић, Властелинство. . ., стр. 60, уште еднаш ја споменува црквата Св. Георги Апокавков, додавајќи дека таа, како и другите две, била порано приватна властелинска црква подоцна подарена на манастирот Св. Георги Горгос. Понатаму вели дека освен на Св. Никола на останатите цркви не им се знае местото; црквата ја споменува С. Радојчић, Старине. . ., стр. 14, во близината на патот што одел од Серава кон Св. Богородица Троеручица; В. Петковић, Преглед. . ., стр. 299, ја споменува црквата Св. Георги Апокавков.

Местонаоѓањето на црквата Св. Георги Апокавков не може, разбирливо, во потполност и со сигурност да се одреди, но може да се заснова врз доста јасните локациони податоци што се наоѓаат во XVII пасус од Милутиновата повелба. Според диспозицијата на топонимите Серава, Св. Богородица Троеручица и Облата Пирга, црквата Св. Георги треба да се бара крај Св. Богородица Троеручица, поблизу до подградието на Скопското Кале, на што наведува споменувањето на дворецот Апокавков и самата скопска тврдина во продолжение на XVII пасус, односно на просторот означен на сл. 2 со римско III.

IV. Во истиот XVII пасус се споменува и црквата Св. Никола[11]) со следниов текст: „**И оштє дворь Ѩпокав'ковь одь Паскалѣа до Холєвата .кє. лакьть Ѳвєтаго Николи, и одь царєва поути кои грєдє кь Облои Пир'зѣ долоу до града, до Капицалѣа**". Судејќи според овие податоци црквата Св. Никола се наоѓала најверојатно многу близу до Апокавковата црква Св. Георги, односно меѓу Св. Богородица Троеручица и Скопското Кале, на просторот означен на сл. 2 со римско IV.

Обидот за идентифицирање на Св. Никола на старите скопски гробишта кај Топаана не донесе позитивни резултати[12]).

[11]) Р. Грујић, Властелинство. . ., стр. 54, го пишува за црквата Св. Никола следното: „Во непосредната градска околина вон градските зидини, Милутин го подарил на манастирот „дворецот" на избеганиот византиски властелин Апокавк, меѓу дворците на Паскала и Холевата, што бил само 25 лакти далеку од црквата Св. Никола 16) и до „царскиот пат", што одел кон „облата пирга", долу до градот и до „Капицаља". Во нота 16 за објаснување додава: „Според зачуваната народна традиција и денес се наоѓа црквиштето Св. Никола во старите гробишта под источната страна на ридот на којшто биле артилериски касарни". Р. Грујић, Властелинство. . ., стр. 60, уште еднаш ја споменува црквата Св. Никола, сметајќи ја за поранешна приватна властелинска, подоцна подарена на манастирот Св. Георги Горгос. На истото место повторува дека за Св. Никола постои предание дека бил на источната падинка од ридот на којшто денес се артилериските касарни. Ова е надополнето со податок од Р. Грујић, Властелинство. . ., стр. 52, каде што е објавена сл. 1. со текст — Географската положба на манастирот Свети Георги. На картата се означени мали гробишта источно од кота 308, кај ридот на артилериските касарни и североисточно од раздвојувањето на тетовскиот и качаничкиот пат. На оваа географска карта крај самите гробишта е означен топоним Свети Никола како објаснување во врска со текстот за црквата Свети Никола споменувана на страна 54 и 60; Р. Грујић, Скопска митрополија. . ., стр. 138, ја споменува црквата Св. Никола од Милутиновата повелба и како Св. Никола од Облата Пирга (кула) кај градот и како Апокавковата црква Св. Никола, според името на власникот; М. Павловић, Надгробни записи о Хаџи Максиму у скопској цркви Свете Богородице, Споменица православног храма Св. Богородице у Скопљу, Скопље, 1935, стр. 316, го споменува постоењето на топаанските гробишта и надгробни плочи со натписи од околу 1868 и 1890 година; црквата ја споменува С. Радојчић, Старине. . . стр. 14, како Св. Никола кај Облата Пирга, до градот; В. Петковић, Преглед. . ., стр. 219 пишува за црквата Св. Никола до Облата пирга (кула) кај Скопје, што во 1300 година му припаѓала на властелинството Св. Георги Горгос.

[12]) Испитувањата покажаа дека на сите карти со размер 1:50.000 издадени од Г. И. Ј. Н. А. составени врз основа на податоци од 1925 со дополнувања во 1950 и 1958 година, постојат мали гробишта на падината на кота 308, токму на местото што го покажуваат Р. Грујиќ и М. Павловиќ. Нема посебна важност тоа дека меѓу старото население постои сеќавање на малите гробишта, бидејќи вакви околности немаат никаква тежина за научни заклучоци, уште повеќе дека сега нема никакви траги од гробиштата. Просторот е главно покриен со мали приземници без урбанистички план. На истите карти, меѓутоа, црквата не е означена на гробиштата, ами околу 600 метра посеверно. Рекогносцирањето што го обавив на широкиот простор околу местото

V. Понатаму во Милутиновата повелба, во XXIII пасус, I став, се споменува црквата од блиската скопска околина Св. Богородица Воденска[13]) со следниов текст: „Нива оу Калине оу Смрьдеш'ци, до Богородице Воден'ске и до Поурпоута, оть обою страноу поути". Оваа сосема сигурно иста Св. Богородица Воденска се споменува уште еднаш под видоизменето име Св. Богородица Елеуса во првиот став од XXVIII пасус со следниов текст: „Водно село прида кралıевство ми, и вь нıемь монастирь Светлıа Богородица Iелеоуса...". Пак понатаму истата Св. Богородица Воденска под видоизменето име Мајка Божја Воденска се споменува во вториот став од XXVIII пасус со следниов текст: „И нива коıю ıе даль Коста Лютовои оу Зиıащи на Прѣсчици льнища .пе. погонь, даде ıю за гробь си цр̃кви м(а)т(е)ре Б(о)жиıе воденске...".

Повторно треба да се доизјасни дека има основ да се сметаат Св. Богородица Воденска, Св. Богородица Елеуса и Св. Мајка Божја Воденска за една иста црква, бидејќи и покрај видоизменувањата во називот, сите одредувачки атрибути се содржани во првото, второто и во третото име, а кон тоа во сите случаи е присутен и топонимот Воденска, Водно и Воденска во директна предодна или атрибутска врска.

При одредувањето местото на Св. Богородица Воденска не може да биде земен предвид податокот од првиот став во XXIII пасус, бидејќи се однесува за лоцирање на нива од имотите на Св. Богородица Воденска. Исто така не може да биде прифатен третиот податок од вториот став на XXVIII пасус, бидејќи се однесува за нива што е дадена на манастирот Св. Мајка Божја Воденска. Меѓутоа, вториот податок од првиот став на XXVIII пасус сосема јасно го одредува местото на манастирот во селото Водно, така што манастирот треба да се бара на просторот означен на сл. 3 со римско V.

Делумното рекогносцирање на просторот меѓу Долно и Горно Водно не даде позитивни резултати[14]).

---

каде што е на картата означена црква, не даде никакви резултати, бидејќи на целиот широк простор има дивоградба на мали приземни куќи. Разбирливо е, штом Р. Грујиќ пред 43 години не можеше да ја идентифицира црквата, дека сега можностите се сосема намалени. Меѓутоа, и да беше тука откриена црква, таа не ќе можеше да биде идентификувана како Св. Никола, бидејќи е многу далеку од Скопското Кале за да се ориентира во повелбата според Облата Пирга. Затоа јас и ја лоцирам поблизу до Скопското Кале.

[13]) В. Марковић, Православно монаштво..., стр. 97, ја споменува Св. Богородица Елеуса во Водно,според податоците од Милутиновата повелба. Според името Елеуса смета дека црквата потекнува од византискиот период; Р. Грујић, Властелинство..., стр. 60, ја споменува црквата Св. Богородица Воденска како манастирска црква Св. Богородица Елеуса и во продолжение го одредува нејзиното местонаоѓање во Долно Водно; Р. Грујић, Властелинство..., стр. 55 попатно ја споменува Св. Богородица Водњанска; Р. Грујић, Скопска митрополија..., стр. 56, ја споменува црквата Св. Богородица Водњанска Елеуса-Милостива. Понатаму додава дека од неа и други две водненски цркви нема траги; црквата Св. Богородица Милостива ја споменува С. Радојчић, Старине..., стр 14; В. Петковић, Преглед..., стр. 299 го споменува манастирот Св. Богородица Елеуса во Водно кај Скопје.

[14]) Можев да констатирам само дека во двете села не можат да бидат меѓу другите траги, откриени и трагите на двете селски црквички што ги користеле селаните и што се одбележани на стари карти со размер 1:50.000, иако тие, се разбира, можеби и не треба да бидат поврзани со средновековните цркви во двете села.

VI. Според редот на споменувањето во Милутиновата повелба доаѓа црквата од блиската скопска околина Св. Богородица Бутелска[15]), за која постои во вториот став од XXIII пасус следниов текст: „И вь Боутелие виноград' до с(ве)тиие Б(огороди)це Боутельскиие и до Бѣлп-тища оуспоут' кои греде оу Доброушане".

Овој текст и покрај фактот дека зборува за лозје од Св. Богородица Бутелска, кога ќе се разгледа и со критична сериозност, дава еден податок од определена важност. Имено, Св. Богородица Бутелска може единствено да биде во селото Бутел и дека лозјето што се споменува во текстот како во Бутел значи дека се наоѓа близу манастирот, односно дека црквата Св. Богородица Бутелска треба да се бара на просторот означен на сл. 3 со римско VI.

Рекогносцирањето на просторот каде што е претпоставено местото на Св. Богородица Бутелска не даде позитивни резултати.[16]).

VII. Една од натамошните цркви што се споменуваат во Милутиновата повелба е црквата Св. Никоје[17]) во локативна форма во четвртиот став од XXIII пасус со следниов текст: „И на Серавѣ кръть даше Обезоглавчеви прѣма с(ве)тимь Никоиемь погонь мѣста".

Нема сомневање дека пред натамошното образложување треба да се постави прашањето не е ли можеби црквата на Св. Никоје иста со црквата Св. Никола од XVII пасус спомената под бр. IV. Јас сметам дека ова се споменувања на две различни цркви, поради следниве причини. Најнапред, има суштествена разлика меѓу транспозицијата на инаку истото название Свети Никола и Св. Никоје. Второ, што е уште поважно, двете цркви се наоѓаат на различни места во однос на некои познати топоними. Според текстот Св. Никоје се наоѓа спроти градината на Обезглавчеви на Серава, што значи дека може да се претпостави на просторот означен на сл. 2 со римско VII.

---

[15]) Р. Грујић, Властелинство. . ., ја споменува црквата Св. Богородица Бутелска на стр. 53, 55, и 60; В. Петковић, Преглед. . . стр. 34, ја споменува црквата Св. Богородица Бутелска со следните зборови; „Богородица, црква во Бутел кај Скопје, спомената во Милутиновата повелба на Георги Горгос г. 1300".

[16]) При моите испитувања во селото Бутел и во неговата поблиска и подалечна околина можев да откријам само едно посветено место. Имено, на околу 2 километри североисточно од селото во подножјето на ритчето, што е ребро од Скопска Црна Гора, крај новата црква Св. Наум, се наоѓаат две заградени води посветени на Св. Недела и на Св. Руса. Не сум сигурен дали треба да им се посвети внимание на наводите дека постоењето на старо црквиште бил разлог за изградбата на сегашната црква Св. Наум, подигната во годините пред Втората светска војна. Меѓутоа, иако досега не е откриена никаква трага, ништо не ја исклучува можноста на ова место да се претпостави местонаоѓањето на црквата Св. Богородица Бутелска.

[17]) Р. Грујић, Скопска митрополија. . ., стр. 138, ја споменува според Милутиновата повелба црквата Св. Никола на Серава; црквата Св. Никола на Серава ја споменува С. Радојчић, Старине. . ., стр. 14; В. Петковић, Преглед. . ., стр. 219, ја споменува црквата Св. Никола на Серава, којашто во 1300 година му припаѓала на властелинството на Св. Георги Горгос,

VIII. Натамошната црква што се споменува во Милутиновата повелба е црквата Св. Врачи[18]), со следниов текст во шестиот став од XXIII пасус: „Нива с(ве)т(а)го Геωргиꙗ ѿ поути кои ѹлази ѹ Ралицоу, та на брадо, до с(ве)тыхъ Врачеи и до Мароуце".

Нема сомневање дека за црквата Св. Врачи, било ова споменување да се однесува за имоти или за самата црква, има сосема скудни податоци што би споможиле барем приближно да се претпостави местото на споменикот. Имено, во самата реченица каде што се споменува Св. Врачи се и непознатите топоними Ралица и Маруца; во истиот став, во една реченица потоа, се споменуваат Лупоглава, Тудичиште, Радин и Мавровиштино. Фактот дека во претходниот петти став се споменуваат и сега познати топоними од скопската тврдина не споможува ни најмалку и местонаоѓањето на црквата Св. Врачи, останува непознато. Но сепак не треба сосема да биде занемарена можноста за една претпоставка поврзана со култот на Кузман и Дамјан како Свети Врачи што се почитувале во Скопје[19]). Според ваквата релативна основа има можност за претпоставување на местонаоѓањето на црквата Св. Врачи на просторот означен на сл. 2. со римско VIII.

IX. Во Милутиновата повелба, натаму во седмиот став од XXIII пасус се споменува црквата Св. Теодор од подалечната скопска околина, со следниов текст: Нива (оу) Лоукашевѣ ωдъ ц(а)рева поути кои гред(е) къ с(ве)томоу Θеωд(о)роу до Радина и до Гревеше и до рѣке Белике и до Прокопиꙗ и до Бах(а) злат(а)ра".

Истата црква Св. Теодор се споменува и во првиот став од XXIV пасус со следниов текст: „. . . ωдъ поути ц(а)р'снога кои гред(е) мимо

---

[18]) Р. Грујић, Скопска митрополија. . ., стр. 138 само го споменува името на црквата Св. Врачи; црквата Св. Врачи на рид ја споменува С. Радојчић, Старине. . . стр. 14; В. Петковић, Преглед. . ., стр. 299, го регистрира само името на црквата Св. Врачи.

[19]) L. Réau, Iconographie, A-F, p. 332—338, Côme et Damien; За објаснување местонаоѓањето на Св. Врачи треба да биде земен предвид и податокот што се наоѓа кај Е. Челебија во XVII век, за Скопје. E. Čelebija, Putopis, odlomci o jugoslovenskim zemljama, Svijetlost, Sarajevo 1967, knj. II str. 36. „Во самиот центар на Долната варош има едно турбе по име Баба Локман. Баба Локман бил некој мадрец. Со помош на науката за талисмани тој произвел извор жива вода. Тоа е таква пивка вода како да се точи од рајскиот извор Кевсер. Болниот што ќе се напие една капка од таа вода, сигурно ќе оздрави и ќе се опорави. Во тој извор пливаат многу риби. Многу луѓе тука врачаат. . ." На стр. 39 Е. Челебија споменува дека Мевла Челеби Халеби, што умрел во 1572 година, бил погребан во теќето на Локман Хеким. Според ова има основа за мислење дека теќето на Локман Хеким можеби е истото турбе на Баба Локман спомената порано. Од овие два навода е можно да се изведат два заклучоци: најнапред дека Баба Локман бил наречуван и сметан за Локман Хеким, лекар, што по активност многу го доближува до активноста на свети Врачи. И потоа дека теќето е постаро од 1572 година, така што се доближува до XV век кога веројатно црквата Св. Врачи запустела. Сосема без значење за изведување заклучоци треба да се спомене дека меѓу старото скопско население пред четириесетина години бил почитуван култот на светите Врачи, Кузман и Дамјан на местото каде што имало турски гроб и вода. Факт е дека и самите поклоници се сомневале во протогеноста на водата, но исто така е факт дека со ова место бил поврзан култот на Св. Врачи.

с(ве)ты Θешд(о)рь и до горнего поути кои иде прѣзь брьдо до наротића поутма, и wбь сие стране брьда до кроуше горнице и до смокве та долоу до поути до водоважде".

Со повеќе одредувачки топоними се споменува црквата Св. Теодор во Хваште[20]) со следниов текст во XXVIII пасус став први: „Водно село прида кралевство ми, и вь немь монастирь Светаго Богородица Елеоуса... и сь Светымь Θеодоромь иже есть вь Хваштихь, ...".

Основано сметам дека на двапати споменатата црква Св. Теодор крај царскиот пат и црквата Св. Теодор во Хваште е една иста црква. Инаку топонимот Хваште се споменува во еден став понатаму во истиот пасус со ваков текст: „... на Кроушопеке, та низь Крабоулинь Доль на Хвалце, та прѣз' рѣкоу на протопопе Десисава нивоу на тоурѣнски поуть, кои гред(е) ис' Полога; ...".

Лоцирањето како на пример преку река, што овде се споменува надоврзано на туренскиот пат што доаѓа од Полог, значи дека целиот овој простор се наоѓа во близината на Треска и патот од Тетово. Од друга страна текстот што се споменува последен пат точно го определува местото Хваште. Имено, Хваште треба да се бара на крајот на линијата што оди од Крушопек, селото што е денес познато, низ Крабулин дол, потоа долот од реката Треска и пред самата река. Според овие доста одредувачки податоци можно е да се претпостави местонаоѓањето на црквата Св. Теодор приближно на патот што од Крушопек завршува на Треска, на сл. 3 означено со римско IX.

X. Во Милутиновата повелба се споменува, натаму, во XXIV пасус став први црквата Св. Илија[21]) од подалечната скопска околина со следниов текст: „И даде Каломень за гробь свои црькьвь Светаго

---

[20]) В. Марковић, Православно монаштво..., ја споменува црквата Св. Теодор во Хваште; Р. Грујић, Властелинство..., стр. 60, го коментира текстот од Милутиновата повелба за црквата Св. Теодор во Хваште, одредувајќи го нејзиното местонаоѓање, со следните зборови: „Манастир бил и Св. Теодор Вь Хваштихь", во крајот што денес се наречува „Манастирец", а лежи западно од Водно кон Треска, северно од селото Грчец на терасата над полето Дучинец"; Р. Грујић, Скопска митрополија..., стр. 56, ја споменува црквата Св. Теодор во Хваште како Теодор Тирон, одредувајќи го местонаоѓањето со зборовите: „таа е пониско — веќе речиси во Скопско Поле.Денес веќе нив ниеден ги нема". На стр. 138, Р. Грујић, Скопска митрополија..., ја споменува црквата Св. Теодор во Хваште како Св. Теодор крај стариот царски пат; црквата Св. Теодор, на царскиот пат ја споменува С. Радојчић, Старине..., стр. 14; В. Петковић, Преглед..., не ја споменува оваа црква.

[21]) Р. Грујић, Властелинство..., стр. 60, ја споменува црквата Св. Илија Каломенов, додавајќи дека таа, како и другите две, била порано приватна властелинска црква подоцна подарена на манастирот Св. Георги Горгос, и дека не и се знае местото. На стр. 55 ја споменува истата црква со следните зборови: „Најнакрај, негде во близината на Скопје, некој Каломен ја подарил на манастирот Св. Георги Горгос својата фамилијарна црква, посветена на Св. Илија и кон неа една нива — за да може да биде погребан во манастирот (за гробь свои); Р. Грујић, Скопска митрополија..., стр. 138, ја споменува црквата Св. Илија. На истата страна ја споменува и како „Св. Илија Каломенов" според името на нејзиниот сопственик; црквата Св. Илија, близу Св. Теодор ја споменува С. Радојчић, Старине..., стр. 14; В. Петковић, Прегледи..., стр. 299, го регистрира само името на црквата Св. Илија.

Илию сь нивомь ѡд' поути ц(а) р'снога кои грѣд(е) мимо свети Θеѡд(о)рь...". Околноста дека црквата Св. Илија се споменува од царскиот пат што оди крај црквата Св. Теодор, укажува на можност црквата Св. Илија да се бара крај црквата Св. Теодор, односно на просторот означен на сл. 3 со римско X.

XI. Во вториот став од XXIV пасус во Милутиновата повелба се споменува црквата од подалечна скопска околина Св. Димитри[22]) со следниов текст: „Тоүгере нива до Коукла и до с(ве)т(а)го Димитриа ѡт' поути велиега кои греде оу Чрѣшево".

Единствениот топоним големиот пат што оди во Црешево дава можност да се претпостави местонаоѓањето на црквата Св. Димитри релативно на патот кон Црешево поблизу до градот, на просторот означен на сл. 3 со римско XI.

XII. Во третиот став од XXIV пасус во Милутиновата повелба се споменува црквата Св. Прокопиј[23]) со следниов текст: „И при монастири с(ве)т(а)го Геѡргиа врьть .З. погонь ѡт' поути ѡт' с(ве)т(а)го Прокопиа до Стоуденца Фроушкаго и до Пшиньанипа".

Црквата Св. Прокопиј се споменува понатаму во четвртиот став од XXIV пасус со текст: „З' дроуге стране монастира нива ѡт' цркве с(ве)т(а)го Прокопиа до Калиге и до Потѣ и до поути".

Овде е неопходно да биде објаснето дека името Прокопиј што се споменува во XXIV пасус и другаде без атрибуцијата свети, најверојатно не ја означува црквата Св. Прокопиј.

При разгледување на овие текстови, во кои двапати се споменува Св. Георги Горгос за поблиско лоцирање на црквата и имотот на Св. Прокопиј, се доаѓа до заклучок дека црквата Св. Прокопиј треба да се бара близу манастирот Св. Георги Горгос. И бидејќи е веќе претпоста-

---

[22]) Р. Грујић, Скопска митрополија, . . . , стр. 138, според Милутиновата повелба ја споменува црквата „Св. Димитри крај патот за Црешево"; црквата Св. Димитри ја споменува С. Радојчић, Старине . . . , стр. 14; В. Петковић, Преглед. . . , стр. 229 ја регистрира црквата Св. Димитри што се споменува во Милутиновата повелба од 1300 година (крај патот за Црешево). Натаму во соопштението В. Петковиќ прави голем превид додавајќи кон оваа средновековна црква податоци од XVIII и XIX век што се однесуваат за сегашната црква Св. Димитри под Скопското Кале. Јас сметам дека има најсериозна основа да се третираат црквата Св. Димитри од Милутиновата повелба и сегашната црква Св. Димитри под Скопското Кале за две цркви што потекнуваат од различно време и се наоѓале на различни места.

[23]) Р. Грујић, Скопска митрополија, . . . , стр. 138, ја споменува црквата „св. Прокопиј на Вардар недалеку од устието на Серава". Ова одредување на местонаоѓањето на Св. Прокопиј го сметам за неосновано и неприфатливо. Имено, во двата текста од XXIV пасус никаде не се споменува Вардар ни устието на Серава и до толку е почудно и понеосновано ваквото категорично и точно одредување; црквата Св. Прокопиј ја споменува С. Радојчић, Старине. . . , стр. 14, кај устието на Серава; В. Петковић, Преглед. . . , стр. 229, пишува дека Св. Прокопиј е недалеку од устието на Серава. Очигледно е дека е прифатено без проверување неоснованото мислење од Р. Грујиќ, или секој автор самостојно дал идентично неосновано мислење.

вено местонаоѓањето на Св. Георги Горгос[24]) на ридот кај Султан Мурат џамија, тоа може да се претпостави местонаоѓањето на црквата Св. Прокопиј на просторот означен на сл. 2 со римско XII.

XIII—XIV. Во Милутиновата повелба во четвртиот став од XXIV пасус се спомenuваат една до друга црквите Св. Атанасиј[25]) и Св. Петка[26]) со текст: „Ꙗ више нѥ нива дроуга до п(и)с(коу)па и до с(ве)т(а)го Ꙗданасиꙗ, а оу нѥи банѣа, та до Блккаса н до с(ве)те Петке и до с(ве)те Троѥроучнце".

Фактот дека оваа втора нива се споменува лоцирана над и погоре од споменатата нива на црквата Св. Прокопиј дава основ да се претпостави дека тоа погоре значи спротиводно по Серава или угорно кон ридот Гази Баба. Бидејќи и едното и другото толкување се поклопуваат географски, тоа може да значи дека местонаоѓањето на црквите Св. Атанасиј и Св. Петка треба да се претпостави северно од црквата Св. Прокопиј и Св. Георги Горгос, на просторот означен на сл. 2 со римски XIII и XIV.

Понатаму во Милутиновата повелба во XXVI пасус се споменува црквата Св. Богородица Чрногорска, којашто некои проучувачи[27]) ја сметаат идентична со црквата Св. Богородица Матејче. Ова толкување го прифаќам со една резерва предизвикана од фактот дека е многу чудно селските меѓи чрешевски да зафаќаат простор колку еден голем феуд со дијаметар од околу 11 километри, што може да се заклучи од текстот на XXVI пасус: Ꙗ мегє чрєшєвьскє починѣють: ѡт'... та низь дѣль на боутєл'ски поуть, ѡт' боутєльскаго поути... та над' с(вє)тоую Б(огородн)цоу Чрьногор'скꙋ...".

XV. Натаму во Милутиновата повелба во првиот став од XXVIII пасус се споменува црквата од блиската скопска околина Св. Теодор

---

[24]) К. Петров, Идентифицирање локалитетот на манастирот Св. Георги Горгос, Годишен зборник на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје, Скопје, 1968 кн. 20.

[25]) Р. Грујић, Скопска митрополија, . . . , стр. 138, ја споменува црквата Св. Атанасиј близу Св. Богородица Троеручица; В. Петковић, Преглед. . . , стр. 299, ја споменува црквата Св. Атанасиј близу Св. Богородица Троеручица.

[26]) Р. Грујић, Скопска митрополија, . . . , стр. 138, ја споменува црквата Св. Петка близу Св. Троеручица; црквата Св. Петка во близина на Троеручица; ја споменува С. Радојчић, Старине. . . , стр. 14; В. Петковић, Преглед. . . , стр. 299 ја споменува црквата Св. Петка близу црквата Св. Богородица Троеручица.

[27]) В. Марковић, Православно монаштво. . . , стр. 19, наведува изворни податоци дека Св. Богородица Чрногорска е црквата Св. Богородица Матејче; Р. Грујић, Скопска митрополија, . . . , стр. 54, смета дека: „Врз основа на уште недоволно утврдени податоци изгледа дека и првобитната црква на Св. Богородица Чрногорска-Матејче, во планината недалеку од Куманово, настанала во време на цар Исак Комнен (1057—9 год.); но вон сомневање е, врз основа на архитектонски податоци, дека таа е од XI или XII век". На стр. 127, сл. 63 и на стр. 129 сл. 64, стои дека манастирот Св. Богородица Чрногорска е Матејче. Исто на стр. 208; В. Петковић, Преглед . . . , стр. 184, пишува: „Матеиќ (Матејче), манастир над Куманово, според секоја прилика Св. Богородица Чрногорска, што се споменува во хрисовулата од крал Милутин, подарена на Св. Георги Горгос."

над Водно[28]) и Св. Пантелејмон со следниов текст: „Водно село прида кралевство ми, и въ нѥмъ монастиръ Светаа Богородица Ѥлеоуса съ Светымъ Өедоромъ надъ Водномъ и съ Светымъ Пандеденимономъ...”

Бидејќи текстот дава податоци за местонаоѓањето на црквата Св. Теодор над Водно, можно е таа да се претпостави кај селото Горно Водно на просторот означен на сл. 3 со римско XV. Понатаму сметам дека е вон сомневање дека споменатата црква Св. Пантелејмон е познатата црква во Нерези[29]), бидејќи во истиот пасус натаму се вели: „... ѥдно во ѥсть село Водно и Нерѣзи, ...”.

---

[28]) Има уште еден изворен податок што ја споменува црквата Св. Теодор и Скопје во 1392 година. Дали тој податок се однесува за Св. Теодор над Водно или за Св. Теодор во Хваште е тешко да се утврди, и во отсуство на сигурна можност се определив да сметам дека овој податок се однесува за Св. Теодор над Водно. Тоа е податокот што го објавува Љ. Стојановић, Стари српски записи и натписи, Зборник за историју, језик и књижевност српског народа, С.К.А., Београд, 1902, књига I, бр. 177: „Простите и благословите исписавшаго сиѥ комате Тріωда светымъ Феωдоромъ роукою грѣшною Стефана монаха біввшаго страна таха и хтитора светы Өеωдора. Їже дрьзнетъ ѿнети Христосъ да моу... соупостати въ дьнь страшнаго соуда. Въ лѣт(о) ≠ .Ѕ.Д. сотне, кьди Тоурци приѥше Скопиѥ, мѣсеца ген. .Ѕ.”. Записи во рак. Хл. бр. 134— Поп. 291; В. Марковић, Православно монаштво..., стр. 97, ја споменува црквата Св. Теодор над Водно; Р. Грујић, Властелинство..., стр. 60, ја споменува црквата Св. Теодор над Водно, правејќи и претпоставка за нејзиното местонаоѓање со следните зборови: „Останатите две беа парохиски цркви: Св. Пантелејмон во село Нерези и друга Св. Теодор” надъ Водномъ (Новаковић, Законски, ... стр. 611, 613) во денешно Горно Водно. Двата Св. Теодори постоеја уште и во 1392 како манастири. Нив ги обновил монахот Стефан, којшто на еден свој ракопис забележал датум (6. јануари 1392) кога Турците го зеле Скопје”. Јас сметам дека е сосема без основа тврдењето на Р. Грујиќ дека двете цркви посветени на Св. Теодор постоеле во 1392 година, што само може да се претпостави а не и да се тврди, бидејќи во записот на монахот Стефан не се споменуваат двете, а само една црква Св. Теодор. Исто така е сосема без основа и тврдењето од Р. Грујић дека двата манастири ги обновил монахот Стефан. Од записот е можно само да се заклучи дека монахот Стефан бил ктитор на едната црква Св. Теодор; Р. Грујић, Скопска митрополија,..., стр. 56, пишува за црквата Св. Теодор над Водно како за Св. Теодор Стратилат со местонаоѓање над Св. Богородица Воденска; Р. Грујић, Скопска митрополија,..., стр. 188, пишува следното: „... еден ракописен Триод, којшто на Водици 1392 год. го довршил монахот Стефан за својот манастир Св. Теодор на Водно над Скопје, којшто самиот во тоа време го обновил. Тогаш Турците дефинитивно го зеле Скопје од крал Марко и почнале да се населуваат во него, како што тоа резигнирано го забележи самиот Стефан во својот лапидарен запис дека ракописот го свршил...” В љето 69 сотино (= 1392 г.), к' ди Турци пријеше Скопие, мјесеца генвара 6”; Р. Грујић, Скопска митрополија,..., стр. 185, сл. 95. пишува дека: „Серескиот митрополит Јаков, господар на властелинството Св. Никола под градот Кожле на Пчиња во Скопска област, му принесува на Христа богато украсено Евангелие чија минијатура ја изработил во 1354 година писателот на Евангелието „расодер” Калист во манастирот Св. Теодор на Водно над Скопје”; црквата Св. Теодор на Водно ја споменува С. Радојчић, Старине..., стр. 14; В. Петковић, Преглед ... стр. 299, ја споменува црквата Св. Теодор во Водно.

[29]) Вон сомневање е постоењето и местонаоѓањето на црквата Св. Пантелејмон во село Нерези, според наводот во првиот став од XXVIII пасус на Милутиновата повелба. Меѓутоа, потребно е да се ревидира тврдењето од Р. Грујић, Скопска ми-

XVI. Натаму во Милутиновата повелба во третиот став од XXVIII пасус се споменува црквата Св. Георги во Церебулската пештера[30]), со следниов текст: „**Цркњ под' градомь с(ве)ти Геѡргиѥ вь пещерѣ Церебоул'скои...**".

Фактот дека во овој текст и во текстот во кој попатаму се одредуваат меѓите на црквата под Скопското Кале[31]), се споменува просторот под градските зидови околу Водената пирга укажува дека црквата Св. Георги Церебулски треба да се постави во западната падина под Скопското Кале, односно на просторот означен на сл. 2 со римско XVI.

Обидот за идентифицирање на Св. Георги Церебулски не даде позитивни резултати[32]).

---

трополија..., стр. 138, дека меѓу другите цркви на територијата на Скопје постоела и црквата „Св. Пантелејмон крај патот за Лисиче". Таква црква не постои ниту наведена во Милутиновата повелба. Р. Грујиќ направил само едно неосновано толкување на дел од текстот во седмиот став од XXIII пасус каде што стои: „... **до поута кои иде оу Лисиче и до Панделеимона.**". Овде најверојатно станува збор за лично име на власник на нива, а не за црквата Св. Пантелејмон. Во прилог на ваквото мислење зборува фактот дека во целата Милутинова повелба сите споменици цркви имаат пред името атрибут свети (со исклучок на случаите кога Света Богородица Троеручица е наречена само Троеручица). Дури и неколкуте царски имиња имаат атрибут свети; црквата Св. Пантелејмон, во близина на Св. Троеручица ја споменува С. Радочјић, Старине..., стр. 14; по овој погрешен податок се поведува и В. Петковић, Преглед..., стр. 299, којшто го споменува Св. Пантелејмон крај патот за Лисиче.

[30]) Р. Грујић, Скопска митрополија, ..., стр. 138 ја споменува „... и нанајзад пештерната црква Св. Георги „под градот во пештера Церебулска", меѓу главната градска кула и кулата на водата кај таканаречената водена градска порта — значи, во градскиот рид над денешната електрична централа, каде што и сега се гледа вдлабнатина во којашто се наоѓала црквата". Мислењето на Р. Грујиќ потребно е да биде разгледано, бидејќи има основа за негово ревидирање. Вдлабнатината што ја споменува Р. Грујић ми е позната одамна, но не може да биде идентифицирана со Церебулска пештера поради важната причина на нејзиното месгонаоѓање. Имено, оваа вдлабнатина — пештера не се наоѓа под Скопското Кале, ами на растојание од околу 200 метра северозападно, и што е уште поважно се наоѓа во северозападниот рид на височина за 10—15 метра над Скопското Кале; црквата ја споменува и С. Радојчић, Старине.., стр. 14; В. Петковић, Преглед.. , стр. 299, ја споменува црквата Св. Георги под градот „во пештерата Церебулска".

[31]) Во истиот трет став од XXVIII пасус се споменува за црквата Св. Георги во Церебулската пештера „... **сь виногради, сь нивиѥм', сь млини;...**" покрај зидовите и кулите крај водената врата и водената пирга. На просторот под Калето од западната страна каде што е сега Електричната дизел централа, Сајмиштето и т.н. Фестивалска сала, до Втората светска војна течеше полноводен јаз на којшто беше голема мелница т.н. Шабан паша. Околу неа северно и јужно беа градини и овоштарници, веројатно на истото место на кое се споменуваат лозјата, нивите и мелниците што и припаѓале на црквата Св. Георги во Церебулската пештера, та се дадени заедно со црквата и црковните имоти на Св. Георги Горгос. Треба да се приспомни дека нешто повеќе од еден километар северозападно спротиводно крај Вардар се наоѓа црквичката Св. Георги во Криви Дол. Меѓутоа, сосема е исклучено оваа црква да е Св. Георги Церебулски, бидејќи не е под Калето и не се наоѓа во пештера.

[32]) Несомнен факт е дека укажаната од Р. Грујић пештера има не само туфитски мек ами и конгломератски тврд состав, така што е потрајна од евентуалните други пештери под тврдината. Но најголема пречка да се прифати оваа пештера за евентуално лоцирање на црквата Св. Георги во Церебулската пештера не е само во окол-

XVII. Меѓу последните во низата споменици што се редат во Милутиновата повелба се споменува црквата Св. Марина[33]) во четвртиот став од XXVIII пасус, со следниов текст: „**И црьквь с(ве)тага Марина више града, ...**".

Ако се суди само според предлогот за место, црквата Св. Марина може единствено да се наоѓала на ридот на северозападната страна од Скопското Кале што е за 10—15 м. повисок од тврдината. Според ова местонаоѓањето на црквата Св. Марина би можело да се претпостави кај некогашните турски и доскорешните касарни на просторот означен на сл. 2 со римско XVII.

Обидот за идентифицирање на црквата Св. Марина на ридот не донесе позитивни резултати[34]).

XVIII. Последна што се споменува во Милутиновата повелба е црквата Св. Богородица од монахот Ксенофон[35]), во третиот став од XXXVIII пасус, со следниов текст: „**Вьноутрь град(а) Скопиа, при вратѣх' великых' полата и црк(о)вь с(ве)тал Б(огороди)ца, еже ѥст' придал' монахь Ксенофонь, ...**".

Секако дека лоцирањето на црквата Св. Богородица Ксенофон со релативно најголема точност укажува дека нејзиното местонаоѓање може да се бара внатре во Скопското Кале, односно на просторот означен на сл. 1. со римско XVIII.

Во третиот изворен документ, повелбата на византискиот император Андроник од 1308 година за прилагање на манастирот Св. Никита на Хиландар[36]), има податоци за две цркви во Скопје.

---

носта како се дочувала во мек материјал пештерата до наше време, што може да значи дека е од поново време, ами во фактот дека таа е на поголема височина од Скопското Кале и не се наоѓа под тврдината како што наведува повелбата. Затоа сметам дека црквата Св. Георги во Церебулската пештера се наоѓала во пештерата под градот, близу до кулите и дека заедно со неодржуваната црква изчезнала и пештерата од мек туфит.

[33]) Р. Грујић, Скопска митрополија, . . . , 138, ја споменува црквата Св. Марина; црквата Св. Марина над градот ја споменува С. Радојчић, Старине. . . , стр. 14; В. Петковић, Преглед. . . , стр. 299, ја споменува црквата Св. Марина над градот.

[34]) Испитувањето што го обавив на широкото плато, укажува дека тоа е единствено место над тврдината и дека само овде може да се бара црквата Св. Марина „више града". Но при испитувањето утврдив дека целиот простор има бројни траги од темели на урнатини веројатно касарнски приградби крај големите урнати касарни. Сега не е можно да се утврдат траги на црквата, но веројатно дека и порано таа задача не била едноставна.

[35]) Р. Грујић, Скопска митрополија, . . . , 138—139 ја споменува црквата од „монахот Ксенофон, којштo околу 1300 година му ја подарил на манастирот Св. Георги Скопски својата палата со црквата Св. Богородица — внатре во градот Скопје, кај големата врата"; црквата Св. Богородица, внатре во град Скопје при големата врата, ја споменува С. Радојчић, Старине. . . , стр. 14; В. Петковић, Преглед. . . , стр. 299, ја споменува црквата Св. Богородица приложена од монахот Ксенофон на манастирот Св. Георги Горгос.

[36]) Р. Грујић, Три Хиландарске повеље, Потврда прилагања обновљеног манастира Св. Никите у Скопској Црној Гори, са свима његовим имањима, задужбини у Св. Гори, од византиског цара Андроника II Палеолога, маја 1308 год., Гласник СНД, Скопље, 1935, стр. 24—26.

XIX. Едната од нив Св. Богородица Боришичина[37]) се споменува во првиот став на повелбата со следниов текст: „Ꙋ томь Ѕкопии дрꙋгаıа цр҃кы на име с(ве)тиıе Бо(городи)це Боришичина...". Судејќи според овој податок би можело да се претпостави местонаоѓањето на св. Богородица Боришичина на просторот во Скопското Кале. Ваквото претпоставување е засновано врз податокот дека во истава повелба во истиот став една реченица понапред се вели дека црквата Св. Никита од Скопска Црна Гора е во Скопје, но со уточнето определување дека се наога во метохија: „... иже вь Ѕкопи цр'ква с(ве)т(а)го м(ꙋ)ч(е)ника Никити вь метохию". И понатаму составувачот на оваа повелба за разлика од лоцирањето на Св. Богородица Боришичина во Скопје, сосема точно во селото Љуботен ја поставува црквата Св. Никола, со следниов текст во првата реченица од четвртиот став: „И дрꙋга цр҃кы с(ве)т(а)го Николи, wбрıетающи се к' намѣсти Любѣни,...". Сево ова дава право според повелбата да се претпостави местонаоѓањето на црквата Св. Богородица во широкиот простор на Скопското Кале, односно на просторот означен на сл. 1 со римско XIX.

XX. Втората црква што се споменува во Андрониковата повелба е црква од блиската скопска околина Св. Јован Крстител[38]). Во последната реченица на првиот став за неа зборува следниов текст: „И дрꙋгаıа цр҃ква кою ıест' подкигнꙋль тьи самь крал', Иwана Кр'ст(ите)лıа".

Тргнувајќи од податоците што оваа црква ја споменуваат како седиште на скопската митрополија во турскиот период, може да се дојде до заклучокот дека црквата не можела да биде во Скопското Кале, бидејќи би била разурната при неговото заземање. Бидејќи, пак, за нејзиното лоцирање вон Скопското Кале не постојат никакви податоци, сметам дека претпоставката за местонаоѓањето на оваа црква не е можна[39]).

---

[37]) Црквата Св. Богородица, храм на властелинката Боришица, ја споменува С. Радојчиќ, Старине... стр. 14; В. Петковиќ, Преглед,... стр. 299 не ја споменува оваа црква.

[38]) В. Марковиќ, Православно монаштво..., стр. 23. само посредно ја споменува црквата на Св. Јован Претеча со зборовите: „...во турско време (1641 и 1687), Митрополијата во Скопје била при некој манастир Св. Јован Претеча"; Р. Грујиќ, Скопска митрополија, ..., стр. 140, споменува дека Милутин подигнал нова црква Св. Јован Крстител во варош под градот; Р. Грујиќ, Скопска митрополија, ..., стр. 148, ја споменува црквата со зборови: „...при скромната црква Св. Јован Претеча, што крал Милутин ја соградил негде на периферијата на Скопје; В. Петковиќ, о.ц. стр. 299, за црквата на Св. Јован Крстител пишува следното: „Црквата ја созидал крал Милутин пред 1308 година. Изгледа дека по разурнувањето на Св. Богородица Троеручица седиштето на Скопската митрополија било при оваа црква (според Споменик С.К.А. XXXVIII). Во 1641 година митрополитот скопски Симеон од манастирот Св. Јован Претеча со еромонахот од истиот манастир Пахомие бил во Русија, каде што му е допуштено да остане, а во 1645 година бил во Ерусалим, каде што за малку не бил избран за патријарх" (според Глас С.К.А. стр. 299). (Податоците од 1687 година се во белешка 71).

[39]) Не постои никаква можност за поврзување со сегашната црква Св. Јован кај Капиштец. Нема сомневање дека на местото на сегашната црква Св. Јован Крстител на Капиштец можело да постои некое старо црквиште, врз кое е подигната сегашната црква. Меѓутоа сосема малку е веројатно на вонредно тесниот простор да можела да постои поголема црква и место за седиште на скопската митрополија во средината на XVII век.

XXI. Во четвртиот изворен документ, Милутиновата биографија од времето пред 1337 година[40]), покрај Богородица Троеручица се споменува и црквата Св. Константин[41]), со следниов текст:„... и създа..., и цръковь светааго Коньстаньтина вьноутрь града Скопиꙗ,...".

Зборовите „вьноутрь града" на сосема одреден начин ја лоцираат црквата Св. Константин и заради тоа сметам дека со многу сигурност може да се претпостави местонаоѓањето на црквата Св. Константин во Скопското Кале, односно на просторот означен на сл. 1 со римско XXI.

XXII. Во петтиот изворен документ, Карловачкиот родослов од втората четвртина на XV век[42]), се споменува во Скопје црквата Раѓање на Богородица подигната од крал Урош. Меѓутоа, скудноста на овие податоци оневозможува да се постави лоцирањето на оваа црква.

XXIII. Макар од подоцно време и за една црква од скопската околина треба да биде споменат и шестиот изворен документ, што е всушност еден запис од 1531 година врз еден ракопис[43]), со кој се споменува црквата Св. Георги во Крушопек[44]) со следниот текст: „Прїде попь Стоико вь место богохранимоемо вь место Крѹшопеки въ храмъ светаго вѣликомѹченика Геѡргїа месеца юла .кд. днь вь лѣто ≠ .з.л.д.".

Иако е овој запис од почетокот на XVI век, тоа не ја исклучува веројатноста дека овој храм можел да биде и постар. Според дадените податоци неговото местонаоѓање може да се претпостави во селото Крушопек или сосема наблизу до него, односно на просторот означен на сл. 3 со римско XXIII.

---

[40]) Ђ. Даничић, Животи..., стр. 138.

[41]) В. Марковић, Православно монаштво..., стр. 92, пишува според Милутиновата биографија за црквата Св. Константин внатре во градот Скопје што ја подигнал или обновил Милутин; Р. Грујић, Скопска митрополија, ..., стр. 140, споменува меѓу другото дека Милутин подигнал нова црква Св. Константин и Елена во самиот град; Р. Грујић, Ibidem стр. 180, 183 и сл. 94, посредно ја споменува црквата Св. Константин претпоставувајќи дека во неа бил погребан во 1318 година заповедникот на скопската тврдина Стефан Порќа, чија надгробна плоча е најдена во тврдината; Р. Грујић, Скопска митрополија, ..., стр. 195, ја споменува црквата Св. цар Константин и Елена како задужбина на Милутина; В. Петковић, Преглед..., стр. 299, меѓу другите цркви ја споменува и црквата Св. Константин „внатре во градот Скопје" созидана од кралот Милутин, додавајќи дека за оваа црква нема податоци.

[42]) В. Марковић, Православно монаштво..., стр. 116 пишува: „Само Карловачкиот родослов, за кој се зема дека настанал во втората четвртина на 15 век, тврди дека Урош ја подигнал „црков" Раѓање на Богородица во Скопје. Секако според овој родослов или неговиот изворник, ова тврдење се наоѓа уште и во Бранковиќев хронограф, како и кај патријархот Пајсиј. Бидејќи оваа црква ја подигнал Урош, таа не е Богородица Троеручица, што веќе постоела во Милутиново време, и затоа што во истиот родослов се споменува Богородица Чрногорска односно Матејче, тоа податокот не се однесува за оваа црква, ами Раѓање Богородично е црква во Скопје и скопско"; В. Петковић, Преглед..., стр. 299, ја споменува црквата Раѓање на Богородица што ја подигнал Урош.

[43]) Љ. Стојановић, Записи..., Београд, 1923 књ. IV, 6238, записи во рак. Н.Б. бр. 913 — Ј. Томић.

[44]) В. Петковић, Преглед..., стр. 111, ја споменува црквата со следните зборови: „Св. Георги, црква во Крушопек, (кај Нерези) во која г. 1531 дошол поп Стојко".

Во осветлувањето на целото прашање за скопските средновековни споменици не треба да бидат занемарени и податоците што посредно ги даваат проучувачите на други сродни проблеми.

XXIV. Еден податок за скопска црква е објавен во 1925 година. Тогаш е укажано на околноста за постоење на црквата Св. Недела[45]) на местото на Алаџа џамија. Меѓутоа, анкетниот карактер на ваквото мислење е сосема непогодна основа за прифаќање и на оваа црква како скопска и ова прашање треба да остане уште отворено.

Последна по времето на споменување е црквата Св. Спас[46]). Останува сосема непознат изворот според кој е интерпретиран овој податок. Исто така не постои ниеден податок за местонаоѓањето на црквата.

Поради објективни неповолни околности од различен карактер, како на пример: широкиот не сосема уточнет регион на местонаоѓањето, потоа станбената изграденост на претпоставениот простор на местонаоѓањето и на крајот поради исклучивата потреба со систематски археолошки ископувања да се реши прашањето, не е сторен никаков обид за идентифицирање на црквите Св. Никоје, Св. Димитриј, Св. Прокопиј, Св. Атанасиј, Св. Петка, Св. Богородица на монахот Ксенофон, Св. Богородица Боришичина и Св. Константин.

Рекогносцирањата и испитувањата за идентифицирање што се обавени на широките простори околу претпоставеното местонаоѓање на црквите Св. Врачи, Св. Теодор во Хваште, Св. Илија близу Хваште, Св. Теодор на Водно и Св. Георги кај Крушопек, не донесоа позитивни резултати.

* * *

Од вистинско и неделимо значење за прашањето на траењето на средновековните скопски цркви е обидот за една прифатлива претпоставка што би ги објаснила причините и времето на нивното запустување и уништување. Бездруго дека не може да се очекува уточнето претпоставување за секој споменик и токму тоа е причина ова прашање да се разгледува одделно.

Според проучените околности можат објективно да бидат согледани три главни причини за запустувањето, разурнувањето и исчезнувањето на средновековните скопски споменици. Првата и основна при-

---

[45]) Г. Елезовић, Турски споменици у Скопљу, стр. 152, Гласник СНД, књ. I, св. 1., Скопље, 1925, стр. 152 пишува: „Барајќи го по Скопје стариот храм на Св. Георги на Серава, нашите родољубни патници и публицисти често се запираа кај оваа Алаџа џамија, која со својот надворешен изглед побудуваше од некаде сомневање дека настанала од стар христијански храм или во најмала рака на црквени темели, до толку повеќе што христијаните скопјани и денес тврдат дека тука била црквата на Св. Недела."

[46]) В. Петковић, Преглед. . . , стр. 299, ја регистрира црквата Св. Спас, како споменик за кој не се зачувани никакви помени. Понатаму додава податоци за обновувањето на сегашната црква Св. Спас во 1820 година. Од текстот кај В. Петковић не е јасно дали сегашната црква ја поврзува со онаа претпоставената постара, и во кое време ја става постарата црква Св. Спас.

чина е доаѓањето на Турците што донесува темелни промени во управно-политичките, економските и културните услови, кога умираат, бидуваат оневозможени или осиромашени донаторите и ктиторите што ги издржувале своите и ги помагале другите цркви.

Во категоријата на иста причина влегува и моментот кога поради војна или менување на државната управа црквата ги загубила имотите та намалуваат и сосема запираат приходите за одржување на црквата. Оваа причина постоела и пред турското освојување, и познати се доста цркви што биле запуштени и потоа обновени. Така на пример се наведува дека Стефан Немања го обновил стариот храм на Архистратиг Михаил во Скопје, што значи дека бил запуштен[47]). Понатаму од Милутиновата повелба познато е дека кралот го затекнал Св. Георги Горгос „... отъ многъ лѣтъ запоустѣвъшоу и разорена отъ основаниıа"[48]). Има, се разбира, уште случаи на запустени цркви и пред турското освојување причинети од секнување на приходите од донаторите, ктиторите и од имотите, поради војна и политичко-државни или феудални промени, но секако дека со турските освојувања оваа причина доаѓа до најсилен израз и добива најголем интензитет.

Втора главна причина е разурнувањето и уништувањето на црквите што го сториле Турците како акт на султанска, или пашинска репресалија, или како акт на бесправно применување на сила[49]).

Третата помалу значајна причина е нетрајноста на некои црковни градби градени на непогодно тло, или градени веројатно од понетраен материјал, какви што биле можеби фамилијарните цркви во велмошките дворови.

Проучувачите на македонските средновековни споменици укажале на некои податоци за запаѓањето на црквите и манастирите во Македонија и во Скопје[50]). Од друга страна сумирани се и некои општи

[47]) В. Марковиħ, Православно монаштво. . ., стр. 22.

[48]) Р. Грујиħ, Три Хиландарске повеље. . ., Милутин. . . стр. 6, пасус I, став I.

[49]) Р. Грујиħ, Скопска митрополија, . . ., стр. 213, 214, 215 пишува: Во еден ракопис од библиотеката на Академијата на науките во Београд има записи за одгласот од уценувањето на цркви и манастири заради откуп, од султанот Селим II (1566—1574). „Изиде бо таковоје повелјеније от самодр'шца султана оного Селима. . .: да аште кто немоштан бје к'искупљенију својего си монастира и мјеста, отгоним беше". Друг еден запис од околу 1569 година вели: „Тогда бист велика беда. . . продадоше цр'кве христианске. . .". Р. Грујиħ основано коментира потоа: „Тогаш запустеа најповеќе наши цркви и манастири и со тек на времето пропаднаа".

[50]) В. Марковиħ, Православно монаштво. . ., стр. 118, 119, пишува: „Манастирите остануваат како без дарежливите кралови и царови од немањиќската куќа, исто така и без дарежлива и богата „христољубива" властела. Иноверното владеење претставуваше права несреќа за манастирите. . .". На стр. 122 „. . . запустување на цркви и манастири. . .,", потоа дека Турците се „супостатни (непријатели) на божествената црква". Меѓутоа, Р. Грујиħ, Скопска митрополија, . . ., стр. 196 наведува: „. . . името на архиепископот и митрополитот скопски Матеј, којшто околу четири децении управувал со скопската митрополија под турска власт — првпат се среќава во 1393 година, а умрел 11 јануари 1428 година — водел нормален црквен живот во Скопје. . . а има траги и на неговата коренсподенција со „страшниот" турски султан Муса Челебија (1411—1413) год. Но, три месеци по смртта на митрополитот, Турците го зедоа за

податоци за уривање, пожари и земјотреси во Скопје во XV, XVI и XVII век[51]).

Во околностите на ваквите повторени несреќи и катастрофи изгледа дека не само што се конечно запуштени многу од скопските цркви, ами со време се затрени и нивните траги.

За нивното постоење само посредно сведочат некои надгробни плочи. На пример плочата на мајка му на цар Душан што била взидана во сегашната црква Св. Димитри во Скопје[52]), била најверојатно од некоја блиска црква во која кралицата била погребана, можеби и од старата црква врз којашто подоцна била подигната црквата Св. Димитри. Понатаму секако дека во некоја црква во тврдината или во нејзиниот двор бил погребан Стефан Порќа во 1318 година, чија надгробна плоча е откриена во скопската тврдина[53]). Можеби од помало значење,

свои потреби најугледниот и најбогатиот манастир од Скопската митрополија — Св. Георги Скопски (на 27 април 1428 година)"; Р. Грујић, Скопска митрополија. . . , стр. 197 пишува: „. . . во една наша стара ракописна книга од скопска околина, што сега се наоѓа во Хлудовата библиотека во Москва, е забележано дека на 13 мај 1467 година Турците со сила ги преселиле („прегнаше") 15 православни куќи од Скопје. . ."; Р. Грујић, Скопска митрополија, . . . , стр. 198 пишува: „. . . во почетокот на XVI век . . . Турците наредија да се урнат запуштените скопски цркви".

51) К. Костић, Наши нови градоив на југу, Београд, 1922, стр. 14, 15, 17, 19, пишува: „Под турското владеење Скопје често страдало. Според нашите летописи султанот Муса 1413 година го разурнал („расипа") Скопје, а 1438 година кога султан Мурат II ја попалил Србија, Скопје „изгорело и во него изгореа многу души". Според еден современ запис, на 13 мај 1467 год. Султан Мухамед II иселил од Скопје 15 православни домови. . . 1535 година ги разурнале („расипаше") црквите во Скопје, а 1555 год. големиот земјотрес („трус") разурна многу куќи и цркви. 1594 год. „изгоре Скопје". „Катастрофата од 1689 год. ја преживеаја само неколку камени згради, од останатото Скопје беа останале само урнатини, што можеа да се видат дури и кон крајот на 18 век". „За несреќата да биде поголема, идната 1690 год. Скопје и неговата нахија пак пострада, сега од Турците". К. Костиќ пишува на стр. 17: „Ноаљевиот патеписец Кавеј (1673) споменува во разурнатата стара тврдина една православна црква". Овој навод тешко може да се прими дури и со резервираност. Имено, Скопското Кале играло голема улога веќе во преттурскиот период, така што е најверојатно дека таа значајна улога, и тоа воена, му останала и во турскиот период. Според тоа малку е веројатно на еден неисламски патеписец во опасни времиња да му овозможат влегување и прошетка во Скопското Кале — воен логор. Уште помалку е веројатно дека Скопското Кале не било одржувано и можело да биде во урнатини. Најмалку веројатно е наспроти ова да можела сред турска тврдина што не е одржувана од господари Турци да се зачува една одржувана православна црква. Затоа е поверојатен наводот од Е. Челебија дека во Скопје во варош постоела православна црква што ја посетувале Латините.

52) Р. Грујић, Скопска митрополија, . . . , стр. 125, сл. 62 има текст: „Левиот дел од плочата од гробот на мајка му на цар Душан. Вака притесаната плоча се наоѓа взидана во црквата Св. Димитри во Скопје". Исто стр. 180.

53) Р. Грујић, Скопска митрополија, . . . , стр. 180 пишува: „Во тврдината на стариот скопски град, во осумдесеттите години од минатото столетие, се наоѓаше една плоча со скулптиран градски клуч во врвот на левиот агол. На неа можеше од натписот да се прочита само ова „. . .Претстави се Стефан а зовом Порќа. . . Си гроб јего. Вечна му памет. В лето 6826 (=1318 г.)". Јас се сложувам со мислењето дека оваа плоча можела да биде надгробна плоча на еден од заповедниците на скопската тврдина во време на крал Милутин. На таква претпоставка упатува скулптираниот клуч на плочата (сл. 94) и местото каде што е најдена плочата. На стр. 183 е објавена сликата 94 со текст: „Натпис на гробната плоча од заповедникот на скопската тврдина Сте-

но секако вреден да се спомене е и податокот за надгробната плоча на калуѓерката Евгенија[54]) од 1536 година од подот пред влезот во сегашната црква Св. Богородица[55]). Оваа плоча највероjатно потекнува од гробот во некоjа блиска скопска црква, ако Евгениjа била властелинка, или од гробиштата во дворот. Ништо не и пречи, меѓутоа, на претпоставката дека надгробната плоча можела да потекнува токму од постарата црква, или од нејзините гробишта, што била разурната на местото каде што подоцна е подигната сегашната црква Св. Богородица. Од уште помало значење, но секако не без индикациона вредност е надгробната плоча на Хаџи Максим од 1702 година од припратата на денешната црква Св. Богородица во Скопје[56]). И оваа плоча од гробот веројатно била во некоја блиска скопска црква, или во гробиштата во дворот, а највероjатно потекнува од разурнатото црквиште на просторот каде што е изградена црквата Св. Богородица. Од 1727 година е надгробната плоча на архиѓаконот Атанасиј „во иноцех речени Арсениј", што се наоѓа во подот на црквата Св. Димитри пред јужната врата[57]); истава оваа година црквата Св. Димитри се споменува како скопска катедрална црква[58]).

Од посредно значење за потврдување на претпоставката дека некои средновековни цркви, иако не е можно да се знае кои точно, егзистирале и во турскиот период, можеби на местото на сегашните цркви, се малите предмети за црквена употреба. Меѓу овие мали предмети најстари се крилата на еден триптих од XVII век во црквата Св. Богородица[59]). Потоа од значење се едно сребрено кандило од 1744 година и еден мал сребрен полиелеј од 1764 година изработен за црквата Св.

фан наречен Порќа. Во левиот агол е скулптиран клуч, симбол на неговата власт во тврдината. Умрел 1318 година и според секоја прилика, бил погребен при црквата Св. Константин и Елена во тврдината, каде што е и најдена плочата". Сосема е веројатно дека Стефан Порќа е велмож и веројатно заповедник на тврдината та можел да биде погребен во една од тврдинските цркви или во нејзиниот двор: во Св. Богородица Ксенофон, Св. Богородица Боришичина или во Св. Константин, меѓутоа, навистина нема никаков податок што упатува најнапред да се одбере црквата Св. Константин.

[54]) Р. Грујић, Скопска митрополија, . . . , стр. 206 „. . .а второта „калуѓерката" Евгенија, ни е позната по нејзината надгробна плоча од 1536 год. во камениот под пред влезот во денешната црква Св. Богородица во Скопје".

[55]) Кога се вели сегашната црква Св. Богородица, се мисли на црквата Св. Богородица што била изградена во 1835 година. Црквата сега веќе не постои, бидејќи изгоре во 1943 година, а останките, кои уште долго служеа за светилиште беа расчистени за изградба на Младински дом на левиот брег на Вардар, меѓу двата нови моста; овој дом е разурнат летото 1968 година за изградба според новиот урбанистички план.

[56]) М. Павловић, Надгробни запис. . . , стр. 315 пишува: „Во соборната црква Св. Богородица во Скопје, во припратата, на горната страна на големиот банк од десната страна се наоѓа взидана. . . надгробна плоча, со запис од 1702 година".

[57]) Р. Грујић, Скопска митрополија, . . . , стр. 228.

[58]) Р. Грујић, Скопска митрополија, . . . , стр. 228.

[59]) М. Јовановић, Православна саборна црква Свете Богородице у Скопљу, Архитектура — Декорација — Иконографија, Споменица српско-православног саборног храма Свете Богородице у Скопљу, Скопље 1935, сл. стр. 365.

Димитри[60]). Треба да се спомене исто така и бакарниот тас од 1763 година од црквата Св. Богородица[61]). Сите овие предмети и неколку други неспомнати овде, се постари од времето кога е соградена црквата Св. Богородица и потекнуваат од скопски цркви во турскиот период.

Прашањето за постоењето на некоја постара црква на местото на подоцнешната Св. Богородица, не нашло досега конечен одговор. Едната од претпоставките дека на местото на црквата била „обична скопска јаруга" е неодрживо од две причини. Прво, нивото на дворовите во околните куќи и во блиската околина е еднакво висок како и тлото на улицата околу црквата. Второ, ако тука навистина постоеше јаруга, несомнено дека во неа ќе беше свртен и текот на Серава со устието потиснато низводно во Вардар. Меѓутоа, текот и устието на Серава се озидани околу 100 метра позападно педесетина години по градењето на црквата Св. Богородица. Втората претпоставка дека тука немало никакво старо црквиште е неприфатлива особено ако е условот за добивање ферман за градење на нова црква постоењето на старо црквиште[62]). Најверојатно дека и на просторот на црквата Св. Богородица и на просторот на црквата Св. Мина биле стари црквишта можеби сосема покриени но незаборавени.

Сред ваквите општи околности можно е да се пријде кон разгледување на претпоставките и нодатоците за причините и времето на запустување на секоја црква поединечно.

I. Црквата посветена на Св. Архистратиг Михаил запустела веќе пред 1300 година, бидејќи не се споменува во Милутиновата повелба. Причините стојат најверојатно во секнувањето на приходи за поправање по некое воено опустошување или опожарување. Ваквите случаи не се осамени. Се наведува како сумирање на познати податоци од извори дека „Болшинството цркви и манастири во Скопје и по неговите области биле во време на нивното преминување под српска политичка и црквена власт речиси во потполна запустеност и пропаѓање, заради честите преминувања на тие области од раце в раце на разни господари во текот на речиси целиот XIII век"[63]). Во Македонија во времето меѓу 1204 и 1261 и дури до 1282 година во околности на потполно разградени правни, економски и црквено-хиерархиски основи има чести борби и војни на разнородни војски и речиси никаков уметнички градеж. За осведочување на ваквата положба е и наводот дека Милутин веднаш по 1282 година ја обновил црквата Св. Богородица Троеручица[64]).

II. Црквата Св. Богородица Троеручица изгледа дека траела се до XVI век кога била разурната. Се наведува дека: „. . .а кога во почетокот на XVI столетие речиси изчезнале христијаните од Скопје, Тур-

---

[60]) М. Јовановић, Православна. . . , сл. стр. 363, стр. 421.

[61]) М. Јовановић, Православна. . . , стр. 422.

[62]) И. Х. Васиљевић, Црква Свете Богородице у Скопљу, Споменица православног храма Свете Богородице у Скопљу, Скопље, 1935, стр. 296.

[63]) Р. Грујић, Скопска митрополија, . . . , стр. 139.

[64]) Р. Грујић, Скопска митрополија, . . . , стр. 140.

ците наредиле да се урнат запустените скопски цркви. Тоа го кажува еден лапидарен запис во ракописниот октоих од манастирот Св. Пантелејмон над село Нерези кај Скопје" — „В лето 7043 (1535) год. расипаше цркви у Скопје". „Многу веројатно е дека во тоа време пропаднале и катедралната црква на скопската митрополија — архиепископија... Св. Богородица Троеручица, за којашто патријархот Пајсиј, во почетокот на XVII век вели: дека уште и се гледаат урнатините"[65]). Уште понатаму како претпоставка се наведува: „...Затоа што Св. Богородица Троеручица беше уште во XVI век разорена".[66]). Се разбира дека во околноста на отсуство на документи со точно одредување на разурнувањето на Св. Богородица Троеручица, можно е ваквите претпоставки да бидат прифатени. Особено кога тие се поклопуваат со наводот дека кога скопската митрополиска црква Св. Богородица Троеручица била разурната, скопската митрополија се преместила „...оттогаш при скромната црква Св. Јован Претеча..."[67]).

III. За црквата Св. Георги Апокавков не постојат никакви податоци од документи или коментари. Најверојатна е претпоставката дека оваа црква, како и други фамилијарни што се наоѓале во дворовите крај велмошките палати[68]), пострадала набргу по турското освојување и населувањето на Турците во XV век, кога ги зеле христијанските имоти и палати[69]).

IV. Слична е положбата и со црквата Св. Никола кон Облата Пирга, бидејќи и за неа нема никакви изворни или други податоци за правите причини и времето на изчезнувањето. Ако се покаже како точно дека оваа црква Св. Никола била гробишна капела, тогаш таа можеби останала да егзистира подолго време, можеби до XVI—XVII век, благодарение на грижите на малите донатори при погребување. Подоцна кога гробиштата биле пренесени во црковните дворови, црквата запустела дури и како гробишна капела.

V. Не постојат никакви податоци за траењето и запустувањето на црквата Св. Богородица Воденска. Меѓутоа, прифатлива е претпоставката дека таа како нешто малку пооддалечена манастирска црква ги загубила своите сиромашни земји можеби во XV век. Без велмошки донации и без имоти и приходи манастирот се растурил со смртта на

---

[65]) Р. Грујић, Скопска митрополија, . . . , стр. 198.

[66]) Р. Грујић, Скопска митрополија, . . . , стр. 228.

[67]) Р. Грујић, Скопска митрополија, . . . , стр. 198.

[68]) Р. Грујић, Скопска митрополија, . . . , стр. 139, пишува: „. . . знаеме, од писмата на Димитри Хоматијан, дека во Скопје, веќе и во почетокот на XIII век имало цркви по дворовите на поедини граѓани. Така на пример се наведува дека стрикото на скопскиот клирик Константин Сухолитра имал своја фамилијарна црква во дворот до својата куќа".

[69]) Р. Грујић, Скопска митрополија, . . . , стр. 198 пишува: „Пространите имоти, селата и земјите подарени на црквите и манастирите. . . почнаа Турците да ги грабаат и делат меѓу себе веќе со нивното доаѓање во Скопје. . . , Со исчезнувањето на српските владетели, набргу исчезнаа и српските велможи. . ."

последните монаси, по што црквата почнала да запустува и се разурнала најдоцна до првата половина на XVI век.

VI. Бидејќи црквата Св. Богородица Бутелска не се споменува во подоцнешни документи, може да се смета дека е сосема непознато времето до кога траела. Претпоставката што би можела да биде прифатена е дека црквата можела да запусти во времето околу XV—XVI век, веројатно од загубување на донатори и немање на имоти за издржување. Но бидејќи релативно не многу оддалечените цркви Св. Никола и Св. Георги во Радишани се дочувале и покрај отсуство на имоти за издржување, може да се смета дека црквата Св. Богородица Бутелска е можеби урната заради неплатен насилен откуп, или заради некаква репресалија или со бесправно насилство најдоцна до XVI век.

VII. И за црквата Св. Никоје близу Серава нема податоци за нејзиното егзистирање и запустување. Најверојатна е претпоставката дека црквата, како и другите, со загубувањето на донациите и имотите запустела можеби во XV или најдоцна во XVI век, до колку токму за оваа црква не се однесува еден запис од средината на XVII век[70]).

VIII. Иста е положбата и со црквата Св. Врачи за чие траење нема податоци. Најверојатна е претпоставката дека црквата можела со мали донации на почитателите на свети Врачи, св. Кузман и Дамјан да потрае до XV—XVI век, по кое време од економски причини запустела, ако веќе порано Турците не ја зеле заедно со имотот. До колку се земе предвид веќе цитираниот навод од Евли Челеби за текето на Локман Баба — Хеким во XVI век, тогаш ова време се совпаѓа со претпоставката за траењето на црквата до XVI век.

IX, X. Нема податоци што би укажале до кое време траеле црквите Св. Теодор во Хваште и Св. Илија Каломенов. Ако се пријде кон прашањето со претпоставки, тогаш е најприфатливо да се смета дека црквите запустеле во XV век кога престанале доходите од донаторите и црквените имоти, или во XVI век кога биле доразурнати скопските цркви.

---

[70]) Кај Љ. Стојановић, Записи. . . , књ. IV, Београд 1923, под бр. 6835 се наведува следниот запис од 1647 и 1650 година „. . . и петрахили и книге. Иwбретох сию кн. . . га делибаш. . . Скопїе мѫнши вѫ чловецехѣ. . . иноцех Ињаковѣ Їеромонах, и ѿкѹпих ю. . . и приложих. . . Николе, їеже . . ." Овој текст за прилагање на откупената книга, значи постоење на една црква посветена на Св. Никола во XVII век. Меѓутоа, да се утврди која е оваа црква не е сосема едноставно и дедукцијата може да биде базирана само врз претпоставки. Најнапред, разбирливо, доаѓа предвид претпоставката дека прилогот е сторен за една скопска црква Св. Никола и дури потоа доаѓаат претпоставките за цркви во скопската околина или за сосема оддалечени од Скопје цркви. Врз основа на споменувањето на Скопје во текстот на записот, се определив за првата најблиска претпоставка и за црквата Св. Никола, односно Св. Никола на Серава, затоа што другата црква Св. Никола Апокавков се смета за фамилијарна црква, којашто веројатно побргу запустела. Ако навистина овој текст се однесува за црквата Св. Никола на Серава, тогаш може да се претпостави нејзиното траење речиси до крајот на XVII век, и дека таа веројатно пострадала и била разурната во настаните во австро-турската војна во осумдесеттите години на XVII век.

XI. За траењето и запустувањето на црквата Св. Димитри на големиот пат за Црешево, нема податоци. Можна е претпоставката дека црквата запустела во XV или најдоцна во XVI век.

XII, XIII, XIV. Нема податоци за траењето и запустувањето на црквите Св. Прокопиј, Св. Атанасиј и Св. Петка. Најверојатна е претпоставката дека се запустени во XV век, можеби во исто време и заедно со имотите на Св. Георги Горгос, а најдоцна во XVI век кога и Св. Богородица Троеручица.

XV. Нема податоци за траењето и запустувањето на црквата Св. Теодор над Водно. Најверојатна е претпоставката дека кога запустел манастирот Св. Богородица во Водно од одземање на имоти запустела и црквата Св. Теодор, најдоцна до првата половина на XVI век.

XVI. За траењето и запустувањето на црквата Св. Георги во Церебулската пештера нема никакви податоци. Најверојатна би била претпоставката дека таа набргу запустела од следните причини. По турското освојување на скопската тврдина пристапот до црквата бил оневозможен бидејќи се наоѓала речиси под турскиот воен логор. И бидејќи се наоѓала во пештера од мек туфитски материјал со нетрајна површина, атмосферските води за релативно краток, период до крајот на XV век, без поправање и одржување, ја уништиле црквата.

XVII, XVIII, XIX. За црквите Св. Марина, Св. Богородица на монахот Ксенофон и Св. Богородица Боришичина нема податоци за траењето и запустувањето. Сосема е веројатна претпоставката дека тие биле веднаш разурнати од Турците по окупирањето на скопската тврдина, во крајот на XIV или почетокот на XV век.

XX. За траењето и запустувањето на црквата Св. Јован Крстител има посредни податоци. Се смета дека веќе во 1687 година запустела црквата и манастирот, веројатно заради репресалија на Турците против активноста на скопската митрополија во започнатата австриско-турска војна во осумдесеттите години на XVII век[71]).

---

[71]) Р. Грујић, Скопска митрополија, . . . , стр. 228, пишува: „Неговиот наследник беше (митрополитот) Евтимиј, којшто се споменува во 1687 година во октоихот „на Света Богородица Скопска на реката Треска" — Матка, а истата година бил во Русија и ги молел руските цареви Јован и Петар за помош за да можел да ја подигне митрополијата, што ја разурнале Турците. Тој како и неговите претходници во XVII век, резидирал во Скопје при црквата Св. Јован Претеча, бидејќи Св. Богородица Троеручица била урната уште во XVI век; а во 1688 година по митрополитот Евтимиј во Русија оделе и неговите придворни калуѓери еромонахот Петрониј и ѓјаконот Јосиф, молејќи да им се позволи да останат во Русија, бидејќи нивниот манастир Св. Јован запусте. . . ". Еден посреден податок што го наведува Љ. Стојановић, (Записи. . . књ. VI, Београд, 1926 година, 10. 193: „. . . кь светѣишемꙋ митрополитꙋ скоп скомꙋ кѵр Ѳеофана и приложи митрополит с̑ю книгꙋ. . . и подписа се лѣто битїа ≠ .зрч. мѣсеца маїа .є. вь град(ꙋ) Скоплю."), укажува на можност да се смета дека во 1682 година имало уште скопски митрополит кој ја обавувал својата функција најверојатно во дотогашното митрополиско седиште во црквата Св. Јован Крстител. Со ова станува уште поверојатен податокот

XXI. За траењето и запустувањето на црквата Св. Константин нема податоци, но веќе е изнесена една сосема прифатлива претпоставка. Според неа црквата била прва разурната по турското окупирање на скопската тврдина[72]).

XXII, XXIII, XXIV. За траењето и запустувањето на црквите Раѓање на Богородица, Св. Георги во Крушопек и Св. Недела, податоците се во толкава мера скудни што не даваат можност дури ни за претпоставување на времето на нивното траење и запустување.

Бидејќи кај авторот што ја наведува црквата Св. Спас нема никаква интерпретација на податоци, не е можно да се претпостави траењето и запустувањето на оваа црква, до колку овие податоци не се однесуваат за сегашната црква Св. Спас.

*Dr. Kostantin Petrov*

## LA QUESTION DE L'EMPLACEMENT ET DE LA DURÉE DES ÉGLISES MÉDIEVALES DE SKOPJÉ

*Résumé*

Jusqu'à présent dans la science personne ne traita la question ni sur l'emplacement des églises médiévales de Skopjé, ni sur l'époque et les causes de leur disparition. Maintenant, on fait l'essai de répondre à ces questions à base d'éléments donnés par les textes de certaines bulles et d'autres documents.

I. Dans le document le plus ancien — la Biographie de St Siméon Némagna, par le roi Stevan Prvovenčani (le premier couronné) du XIIIe siècle, on mentionne l'église du St Archange Michel. Suivant d'autres appelations des lieux dans le même texte et d'après des recherches sur le culte, on peut supposer que l'emplacement de cette église était à l'endroit de la forteresse de Skopjé, qui est marqué par I sur la gravure 1.

II. La bulle de Milutin de 1300 contient des données sur plusieurs églises médiévales de Skopjé. En les prenant par ordre, on mentionne d'abord l'église de la Ste Vierge Troeručica (la Vierge à trois mains). On peut prétendre

дека митрополијата траела во Св. Јован Крстител сè до 1687 година кога црквата била уништена. По еден релативно долг период во 1706 година се споменува како скопски митрополит Атанасиј II, а во 1711 година Константин и од 1725 до 1733 Кирил, меѓутоа ни за еден нема податоци при која скопска црква им се наоѓа митрополијата. Дури во 1727 година при едно дарување се споменува како скопска катедрална црква Св. Димитри, можеби оваа постојната црква (според Р. Грујиќ, Скопска митрополија, . . . , стр. 228).

[72]) Р. Грујиќ, Скопска митрополија, . . . , стр. 194, 195 пишува: „Како се чини според слабо зачуваните податоци, Турците во Скопје во прво време го зеле само горниот град односно тврдината за свои потреби. И како прва црквена жртва, нема сомневање, била задужбината на крал Милутин во скопската тврдина — црквата Св. Константин и Елена."

que cette église se trouvait entre la Sérava et la Tour Ronde, à l'endroit indiqué par II sur la gravure 2.

III. La seconde église que l'on mentionne dans la bulle de Milutin est l'église St Georgi Apokavkov. D'après les noms des lieux dans le texte, on suppose qu'elle se trouvait au pied de la forteresse de Skopjé, c'est-à-dire, à l'endroit marqué par III, sur la gravure 2.

IV. Par la suite, dans la bulle de Milutin on parle de l'église St Nicolas Apokavkov, dont on prétend l'emplacement entre l'église de la Vierge Troeručica et la forteresse de Skopjé, à l'endroit indiqué par IV sur la gravure 2.

V. L'église de la Ste Vierge Vodenska, que l'on mentionne trois fois dans la bulle de Milutin se trouvait, on le suppose, auprès du village de Vodno, à l'endroit indiqué par V sur la gravure 3.

VI. Pour les alentours de Skopjé, dans la bulle de Milutin on fait mention sur l'église de la Vierge de Butel. Suivant les éléments de discernement, on prétend l'emplacement de cette église entre le village de Butel et les flancs de la Skopska Crna Gora, c'est-à-dire à l'endroit indiqué par VI sur la gravure 3.

VII. On suppose que l'emplacement de l'église St Nicoë de Sérava, dont on parle dans la bulle de Milutin, était non loin de la Sérava, à l'endroit marqué par VII de la gravure 2.

VIII. L'église de St Vrači, également mentionnée dans la bulle de Milutin, se trouvait d'après certains élément de reconnaissance, à l'endroit indiqué par VIII sur la gravure 2.

IX. Dans la bulle de Milutin on mentionne quatre fois une église des alentours de Skopjé, celle de St Théodore à Hvašte. D'après l'appelation des lieux dans le texte, on pense qu'elle se trouvait entre le village de Krušopek et la rivière Treska, à l'endroit marqué par IX de la gravure 3.

X. Une église des alentours de Skopjé, dont on parle dans la bulle de Milutin, est celle de St Ilija Kalomenov. On suppose que son emplacement était non loin de l'église St Théodore à Hvašte, c'est-à-dire à l'endroit indiqué par X sur la gravure 3.

XI. Dans la bulle de Milutin on parle également de l'église St Dimitri aux alentours de Skopjé et l'on pense qu'elle se trouvait sur le chemin vers Crechevo, mais plus près de la ville, à l'endroit indiqué par XI sur la gravure 3.

XII. On pense que l'emplacement de l'église St Prokopi, dont on fait mention dans la bulle de Milutin, se trouvait à proximité de l'église St Georgi Gorgos, c'est-à-dire à l'endroit de la mosquée du Sultan Murat, qui est marqué par XII sur la gravure 2.

XIII—XIV. Pour les églises de St Atanasi et de Ste Petka, dont on parle dans la bulle de Milutin, on suppose qu'elles se trouvaient au nord des églises St Georgi Gorgos et de St Prokopi, à l'endroit marqué par XIII et XIV sur la gravure 2.

XV. L'emplacement de l'église St Théodore sur Vodno, également mentionnée dans la bulle de Milutin, pouvait être auprès du village de Vodno, à l'endroit marqué par XV de la gravure 3.

XVI. On pense que l'emplacement de l'église St Georgi dans la grotte de Cérébul, dont on fait mention dans la bulle de Milutin, était au pied de la forteresse de Skopjé, à l'endroit indiqué par XVI de la gravure 2.

XVII. Pour l'église Ste Marina au dessus de la ville, dont on parle dans la bulle de Milutin, on pense qu'elle se trouvait sur la colline de la forteresse de Skopjé, à l'endroit marqué par XVII sur la gravure 2.

XVIII. On suppose que l'église de la Ste Vierge Xénophone se trouvait à l'emplacement de la forteresse de Skopjé, à l'endroit marqué par XVIII de la gravure 1.

XIX. Dans le troisième document, la bulle de l'empereur byzantin Andronique de l'année 1308, on mentionne l'église de la Vierge Borišičina. Suivant la toponymie locale dans le texte, l'emplacement de cette église aurait été à l'endroit de la forteresse de Skopjé, indiqué par XIX sur la gravure 1.

XX. En ce qui concerne l'église de St Jean-Baptiste, que l'on mentionne dans la bulle d'Andronique, on manque de données pour pouvoir fixer son emplacement.

XXI. Dans le quatrième document — la Biographie de Milutin de 1337 on parle de l'église St Constantin. Suivant la toponymie locale on suppose qu'elle se trouvait à l'endroit de la forteresse de Skopjé, qui est indiqué par XXI sur la gravure 1.

XXII. On ne peut pas fixer l'emplacement de l'église de la Naissance de la Vierge, que l'on mentionne dans le cinquième document — la Généalogie de Karlovac, datant du second quart du XVe siècle, vu que l'on manque d'indications suffisantes.

XXIII. On peut prétendre que l'église de St Georgi de Krušopek, dont on fait mention dans des mémoires de 1531, se trouvait auprès du village de Krušopek, c'est-à-dire à l'endroit indiqué par XXIII sur la gravure 3.

XXIV. En ce qui concerne l'église de Ste Nédéla (Ste Dominique), à l'emplacement nommé Aladja Djamija, je pense que la question restera sans réponse pour l'instant, vu le manque d'indications nécessaires.

En ce qui concerne les causes et l'époque de l'abandon des églises médiévales de Skopjé, nous n'avons que des connaissances généralisées. Je pense que le première des causes étaient les guerres et le changement de gouvernements. Par conséquent, les églises perdirent leurs biens et les revenus pour leur entretien furent réduits ou complètement suspendus. Avec l'invasion des Turcs, qui introduirent des changements fondamentaux dans le conditions politiques, économiques et culturelles, les causes atteignirent leur point culminant, lorsque les donateurs et les protecteurs, qui entretenaient et aidaient les églises mouraient, n'avaient plus les moyens ou bien étaient appauvris.

La seconde raison de l'abandon et de la destruction des églises étaient les actes de représailles du sultan et des pachas, ou bien l'usage illégitime d'actes de violence.

La troisième raison, l'une des moins importantes, était la structure non-durable du matériel de construction des églises, ou bien le sol non propice

sur lequel elles étaient bâties, comme par exemple les chapelles familiales aux palais des seigneurs.

Suivant les documents et mémoires, on connait quelques évènements qui contribuèrent à l'abandon et à la courte durée des églises. Ce fut d'abord la destruction de Skopjé en 1413, sur l'ordre du sultan Musa. On sait également que le sultan Murat incendia la ville de Skopjé en 1438. En 1467 le sultan Mouhamed II transféra les familles chrétiennes de la ville. En 1535 les Turcs détruirent les églises de Skopjé. En 1555 le grand tremblement de terre démolit un grand nombre d'églises. Sous le règne du sultan Sélim (1566—1574), les Turcs ordonnèrent le rachat des églises. En 1569, d'après un document, beaucoup d'églises furent abandonnées. En 1594 et en 1689 Skopjé fut à nouveau incendié.

Quelques pierres tombales de seigneurs datant du XIVe et XVe siècle et quelques petits objets en métal qui servaient aux offices, du XVIIe et XVIIIe siècle, témoignent sur la durée des églises médiévales de Skopjé.

Particulièrement, nous avons des données sur l'abandon de seulement quelques églises. Pour les autres on ne peut faire que des hypothèses en établissant une liaison entre les évènements et le status juridique des églises et leur emplacement sur la colline de la forteresse, dans la ville, dans les palais des seigneurs ou bien dans les alentours.

I. Ainsi, puisque l'église de l'Archange Michel n'est point mentionnée dans la bulle de Milutin, il faudrait supposer qu'elle fut abandonnée avant l'année 1300.

II—III. En ce qui concerne l'église de la Vierge Troeručica, on peut prétendre qu'elle fut abandonnée probablement au XVIe siècle, quant à l'église St Georgi Apokavkov au XVe siècle.

IV—V—VI. On peut supposer que l'église St Nicolas près de la Tour Ronde fut abandonnée au XVIe—XVIIe siècle, et les églises de la Vierge Vodenska et la Vierge de Butel au XVIe siècle.

VII—VIII—IX—X. Les églises St Nikoë sur la Sérava, St Vrači, St Théodore à Hvašte et St Ilija Kalomenov furent probablement abandonnées au XVe—XVIe siècle.

XI—XII—XIII—XIV. Les églises St Dimitri, St Prokopi, St Atanasi et Ste Petka furent, on le suppose, abandonnées au XVe—XVIe siècle.

XV. L'église St Théodore au dessus de Vodno a probablement été abandonnée dans la première moitié du XVIe siècle.

XVI—XVII—XVIII—XIX. Les églises St Georgi dans la grotte de Cérébul, Ste Marina, la Vierge Xénophone et la Vierge Borišičina furent, sans doute, abandonnées vers la fin du XIVe et au début du XVe siècle.

XX. L'église St Jean-Baptiste a été abandonnée probablement au XVIIe siècle.

XXI. Pour l'église St Constantin on peut prétendre qu'elle fut abandonnée vers la fin du XIVe siècle.

*Др. Константин Петров*

# РЕКОНСТРУКЦИЈА НА ПОРТАЛОТ ОД НЕИДЕНТИФИЦИРАНАТА ЦРКВА ВО СКОПЈЕ

Мермерните фрагменти со декоративна пластика од неидентифицираната црква во Скопје, се веќе доста време познати сред научниот свет, иако при нивното обелоденување не е испитана нивната провениенција, ниту е сторен обид за стилска и иконографска анализа[1]). Оваа мермерна декоративна пластика и натаму не престана да го побудува интересирањето на научниот свет та беше делумно повторно преобјавувана иако без испитување и анализа[2]). Во најново време се утврдени особеностите на овие фрагменти, одредено е нивното место во спомеником и истовремено се поставени заклучоци за нивните иконографски и стилски вредности[3]).

---

[1]) Веќе сум пишувал во статијата K. Petrov, Trajanje spomenika, izčezavanje djelova jednog skulptiranog portala iz XIV vijeka, Vjesti, 1962, 2, str. 49, дека овие фрагменти прв ги објавил G. Millet, L'ancien art Serbe, Les Églises, Paris, 1919, f, 169, 170, 171, 172. Бидејќи G. Millet во текстот под фотографијата објаснува дека тоа се фрагменти некогаш зачувани во Турскиот лицеј во Скопје, можеше да биде заклучено следното: G. Millet можел да ги види и фотографира фрагментите додека Турскиот лицеј — Идадие — уште функционирал во тоа својство, тоа значи најдоцна до 1912 година. Меѓутоа, познавањето на местото на чувањето ни најмалку не спомогна да се дознае местото каде што биле откриени фрагментите. G. Millet не направил никаков обид за испитување на нивната провениенција, бидејќи на стр. 149 од споменатиот труд само додава дека фрагментите биле ископани пред неколку години, односно неколку години пред 1919 година, без да го уточни местото. G. Millet не се обидел да ги испита фрагментите стилски и иконографски, но дал објективна и прифатлива оценка за местото на фрагментите во црквата и нивната намена, објаснувајќи ги како фрагменти од портал.

[2]) Р. Грујић, Скопска митрополија, Споменица српско-православног храма саборног Свете Богородице у Скопљу, Скопљ,е 1935, сл. 18, прикажал неколку помали делови од првобитно публицираниот од G. Millet најголем фрагмент; С. Радојчић, Старине црквеног музеја у Скопљу, Скопље, 1941, сл. стр. 15, го прикажал поголемиот цел од првобитно публицираниот од G. Millet втор по големина фрагмент.

[3]) Во статијата K. Petrov, Trajanje. . . , str. 49 и 50, пишувам за порталот сложувајќи се со мислењето од G. Millet. Во трудот К. Петров, Декоративна пластика на спомениците од XIV век во Македонија, Годишен зборник на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје, Скопје, 1963, кн. 15, стр. 222—232, пишувам пак за портал подробно изложувајќи ги резултатите од испитувањата на иконографските и стилски вредности и утврдувајќи несомнени компоненти за датирање.

Задачата на овој труд е со помошта на реконструкција да ја докаже претпоставката дека овие декорирани фрагменти му припаѓале на портал, а потоа да се прикаже еден развиен портал од скопска средновековна црква. Оваа задача е мотивирана со околноста дека од првото објавување во 1919 година па се до 1962 година, од четирите познати фрагменти останаа само некои делови од објавениот голем фрагмент[4]). Во земјотресот 1963 година изгледа беа уништени или исчезнаа и тие мали делови од големиот фрагмент, така што сега од сета пластика веќе ништо не постои.

На прашањето на каков декоративен ансамбл му припаѓале овие фрагменти, некои проучувачи веќе дале одговор. Првиот објавувач G. Millet нив ги оценил како портални фрагменти[5]). Р. Грујиќ, ги сметал фрагментите за делови од олтарна преграда[6]). И. Н. Стојковиќ ги сметаше фрагментите за делови од портал[7]). Јас ги сметав фрагментите со декоративна пластика за делови од портал, темелејќи го ваквото мислење врз димензиите на фрагментите и очигледното присуство на декорацијата од бочната — внатрешна страна[8]).

Димензиите можеа да бидат изнајдени на посреден начин, затоа што во 1954 година постоеја само делови од најголемиот фрагмент. Тогаш со мерење на горниот дел од најголемиот фрагмент е утврдено дека целата широчина на фрагментот изнесува 52 см. Оваа широчина е премала и сосема непогодна за плутеј од олтарна преграда; дури и за преградна плоча од дијаконикон или проскомидија оваа широчина е мала. Меѓутоа, таквата широчина од 52 см. совршено е погодна за портални довратници.

Има уште еден елемент што оневозможува овие фрагменти да бидат сметани за плутеи односно за делови од олтарна преграда. Тоа е нивната дебелина од 14 см., којашто не позволува да се вглави во олтарни столпчиња, а како што се гледа нема стеснати пасови. Од друга страна, пак, токму оваа дебелина на декорираните фрагменти сосема одговара за портални довратници.

Постои, меѓутоа, уште една поважна пречка што ја исклучува можноста овие скулптирани фрагменти да бидат сметани за преградни плочи. Станува збор за асиметрија во функционално важните делови. Имено, фрагментите имаат празна неисполнета бордира само од едната страна, а преградната плоча би требало да се вглави од двете страни во столпчињата. И токму оваа пречка што ја оневозможува претпостав-

[4]) Ова исчезнување и уништување е главен предмет на разгледување во статијата K. Petrov, Trajanje. . .

[5]) G. Millet, o. c., сл. 169, 170, 171, 172.

[6]) Р. Грујић, о. с., стр. 39, сл. 18 пишува: „Фрагменти од преградните плочи од мермерниот иконостас од XI—XII век, што според секоја прилика се од потполно уништената црква Св. Богородица Троеручица во Скопје". Ова негово тврдење сосема го ревидирав во трудот К. Петров, Декоративна пластика. . . од XIV век. . . , стр. 223.

[7]) И. Н. Стојковић, Прилог проучавању византиске скулптуре од 10 до 12 века из Македоније и Србије, Зборник радова САН XLIX, Византолошког института 4, Београд, 1956. стр. 182, 183, сл. 24, 25.

[8]) К. Петров, Декоративна пластика. . . од XIV век. . . , стр. 223.

ката скулптираните фрагменти да се сметаат за преградни плочи, станува елемент што совршено одговара за портални довратници кај кои е потребна празна бордира само на едната страна за вглавување во зидот.

И на крајот од најголемо значение за одредување на намената на овие фрагменти како портални довратници, е фактот на постоење на бочна скулптирана декорација само на едната страна на фрагментите. Во врска со ова умесно е да се повтори мислата: ако фрагментите беа од преградни плочи, не би имало никаква цел да биде декорирана нивната бочна страна, токму онаа што би влегувала во вдлабнатината на столпчето и што останала покриена. Поради оваа причина и не постои во христијанската уметност пример на плутеј, со бочна скулптирана декорација. Меѓутоа, овој факт на бочна скулптирана декорација, што најсериозно пречи овие фрагменти да бидат сметани за преградни плочи, совршено е погоден за портални довратници, кај кои слободните афронтирани страни треба да бидат скулптирани.

Овие четири особености што се присутни во скулптираните фрагменти, пресудно делуваат тие да бидат сметани за портални довратници и во овој правец да се бара нивната реконструкција.

Реконструирањето го започнав со најголемиот фрагмент, во чии пет полиња се: дел од медаљон, троглава ламја и три животни, затоа што тој дава најголема можност за изнаоѓање на соодветни решенија. Јас го сметам овој фрагмент за дел на десниот портален довратник сл. 1. До ваквото место во реконструкцијата доаѓам врз основа на празната неисполнета бордира на десната страна на фрагментот, што најверојатно била поставена во порталниот зид. Одејќи оддесно налево по бордирата со срцолисти,[9]) низата со апокалиптични животни

[9]) За генезата и развојниот пат на мотивот срцолист веќе сум пишувал објаснувајќи го овој мотив на едно столпче и еден капител од олтарната преграда во црквата Св. Софија од XI век, и на космитисот и стукоарката од Нерези од XII век (К. Петров, Декоративна пластика во Македонија во XI и XII век, Скопје, 1962, стр. 139, сл. 9, 11, 24, 25). Според тоа кусо објаснување мотивот срцолист се наоѓа како декорација веќе на касноантичните и ранохристијанските lucernae. на пример на една сириско — палестинска маслена ламба (F. Miltner, Forschungen in Ephesos, B. IV, H. 2, Das Coemeterium der Sieben Schläfer, Wien, 1937, 102, 44). Во VI век мотивот срцолсит се наоѓа на една филдишна рељефна плоча од Цариград (W. F. Volbach, 2 antike Elfenbeintafeln d. K. Staatsbibilothek in München, 1879, No 30). Подоцна мотивот срцолсит се среќава на еден корниз од Преслав од IX—X век) К. Шкорпилъ, Паметници отъ столицата Преславъ, България 1000 години, София, 1930, Т. XXXIV, сл. 3). Мотивот срцолист е натаму изобразен на еден фрагмент од црквата Св. Спас кај Книн, веројатно од XI век (Muzej hrvatskih starina, Split). Во Италија го има мотивот срцолист на една архиволта во Св. Никола во Бари од XI век) E. Bertaux, l'art dans L' Italie méridionale, Paris, 1904, I, f. 260). Во истиот овој период мотивот срцолист се повторува на два фриза на архитравот од Кахрие џами (Ch. Diehl, Études Byzantines, p. 416, 417; D. Pulgher, Anciennes églises byzantines de Constantinople, p. 31; E. Freshfield, Notes on the Church now Called the Mosque of the Kalenders at Constantinople, Archaeologia, LV, p. 2, London, 1897, pl. XXXV). Подоцна во XIV век мотивот срцолист, иако не во низа, таку поединечно, се наоѓа на капителот од јужниот трибилон на катот од ексонартексот во Св. Софија (К. Петров, Декоративна пластика од XIV век. . . , сл. 18). Во истиот период мотивот срцолист е изобразен поединечно на капителите од олтарната преграда во Св. Атанасиј во Лешок (К. Петров, Декоративна пластика. . . од XIV век. . . , сл. 34, 39, 40, 41, 44).

во правоаголни полиња[10]) и бордирата со полупалметен ластар,[11]), фрагментот завршува со раб со дупчиња и кругови[12]). Овој декоративен раб потоа преминува на бочната страна со низа на срцолисти и мандорли со срцолисти. Бочната страна со ваквата декорација е свртена, разбирливо, кон слободниот простор за поминување.

Втор по ред во реконструкцијата доаѓа малиот фрагмент што беше откриен во Водениот Пирг на Скопското Кале и што го објавив 1963 година. Овој мал фрагмент сметам дека му припаѓа на долниот лев агол од десниот портален довратник, поради следните присутни елементи. На сл. 1 се гледа одлево надесно дел од бочната декорација со дел од синусоид и два листа од трилисната полупалмета во агол. На страната од лицето се очигледни двата аголни раба со дупчиња и кругови: оној почетниот на левата страна и најдолниот што ги дели од порталниот праг. Во просторот меѓу овие два раба е трилисна полупалмета со пупка и синусоиден ластар, во левата бордира како и кај големиот фрагмент. Во преостанатиот дел се гледа тесниот раб што ја дели полупалметната бордира од правоаголното поле. Сосема јасните траги на двотрачен круг со дволисна пупка од правоаголното поле ги сметав недвојбено за дел од медаљонот и за сигурни елементи овој мал фрагмент да го реконструирам како лев долен дел од големиот фрагмент, односно најдолен дел од десниот портален довратник.

---

[10]) За полиморфните апокалиптични животни на овој портал е веќе пишувано (К. Петров, Декоративна пластика... од XIV век..., стр. 227, 228, 229, 231, 232).

[11]) За генезата и развојниот пат на мотивот синусоиден ластар со полупалмети или палмети веќе сум пишувал објаснувајќи го овој мотив на две столпчиња од олтарната преграда во црквата Св. Софија во Охрид од XI век и на едно странично столпче од олтарната преграда во црквата Св. Пантелејмон во Нерези од XII век (К. Петров, Декоративна пластика... во XI и XII век, стр. 143, сл. 8, 10, 23). Според тоа кусо објаснување мотивот ластар со полупалмети се наоѓа изобразен веќе во 377 година на надвратниот корниз од една порта во Диоген од Хас во Централна Сирија (Bulletino di archeologia christiana, Roma, 1881, T. XII, pl. X). Во VI век мотивот ластар со полупалмети е изведен како рамка на еден саркофаг од San Apollinare in Classe (Ch. Diehl, Ravenne, Paris, 1928, p. 90). Во напреднатиот среден век мотивот ластар со полупалмети е изобразен на долните делови од две столпчиња крај дверите во црквата Св. Никола во Ватопеди (Н. П. Кондаковъ, Памятники христианскаго искусства на Атоне, С. Петербургъ, 1902, сл. 19 стр. 44) и на фрагментите од иконостасот од црквата Влахерна во Арта (G. Millet, o. c., f. 153). Во XIV век мотивот ластар со полупалмета е изобразен на јужниот портал од црквата Св. Архангел Михаил и Гаврил во Лесново (К. Петров, Декоративна пластика... во XIV век..., сл. 52).

[12]) За генезата и озобразувањето на мотивот низи од кругови со дупчиња среде, веќе сум пишувал. (К. Петров, Декоративна пластика... во XIV век..., стр. 223, 224). Според тоа кусо објаснување овој мотив на кругови со дупчиња среде во низа „Kreis — Punktmuster" го има веќе во римскиот период изобразен на две римски lucernae (D. Waldhauer, Die antiken Tonlampen, Kaiserliche Ermitage, St. Peterburg, 1914, pl. 30, 291; H. Menzel, Antike Lampen, Mainz, 1954, pl. 46, 17). Во ранохристијанскиот период мотивот кругови со дупчиња е изобразен на две lucernae H. Menzel, o. c., pl. 80, 12, 92, 5), потоа на една филдишна плоча со нереиди (W. F. Volbach, Elfenbeinarbeiten der Spätantike und frühen Mittelalters, Mainz, 1952, pl. 25, 75) и на една филдишна плоча со коњаник (H. Peirce et R. Tyler, L'Art byzantin, Paris, 1932—1934, II, pl. 155).

Пред потполното реконструирање на долниот дел од десниот портален довратник, сметав дека декорацијата не би требало да почнува од порталниот праг и дек і би требало од него да биде одделена со празна недекорирана бордира. Дел од оваа бордира би бил вглавен во подот за стабилно зацврстување на десниот портален довратник, а поголемиот дел видливо би ги одделувал бордирните и средишните декорации од прагот. Разгледувајќи го, меѓутоа, овој, најмалиот фрагмент, заклучив дека тој долу завршувал едноставно со тесниот раб со дупчиња и кругови и дека директно стоел врз подот, односно прагот, над кој веднаш почнувала декорацијата, а за зацврстување служела само десната празна бордира од порталниот довратник.

Понатаму, трет по ред, во реконструирањето на десниот портален довратник угоре, доаѓа фрагментот со две сучелени животни и дел од птица. Оној дел што недостасува во спојот меѓу овој и предходниот голем фрагмент е реконструиран со соодветен цртеж.

Понатаму, четврт по ред, во реконструирањето на десниот портален довратник доаѓа фрагментот со апокалиптичен коњ. Делот што недостасува во спојот меѓу фрагментите е реконструиран со соодветен цртеж.

На врвот на порталниот довратник е реконструирано и 11-то поле со претпоставен овален медаљон. Оваа реконструкција на највисокото поле е претпоставена аналогно на завршетокот на истиов десен портален довратник долу. И горе како и долу десниот портален довратник завршува само со раб со дупчиња и кругови, врз кој се опирал надвратникот. Целата височина на вака реконструиран десен портален довратник изнесува 260 см. Оваа височина е сосема доволна не само за функционално поминување, туку и за естетска пропорционираност на порталот.

Врз основа на реконструкцијата на десниот портален довратник, изведена е реконструкцијата на левиот портален довратник, со 11 правоаголни полиња и бордира на срцолист и полупалмети. Во средината на левиот портален довратник е сместен фрагментот со трите животни и птицата, на ниво на птицата од десниот портален довратник. Сите делови што недостасуваат се реконструирани соодветно и аналогно на десниот портален довратник.

Бочната декорација на двата портални довратници е реконструирана, сл. 1, според елементите добиени од фотографија во коси проекции на бочните страни, од фрагментот на левиот портален довратник и најдолниот фрагмент од десниот портален довратник. Според левиот фрагмент е реконструирана средината на бочните страни на двата портални довратници со три срцолисти и две мандорли со срцолисти. Според најдолниот фрагмент од десниот портален довратник, се реконструирани најдолните и најгорните делови од бочните страни на двата портални довратници со по една мандорла со срцолист.

Иако нема конкретна основа за изнаоѓање прифатлива реконструкција на целиот портал, сепак сметам дека врз основа на димензиите на порталните довратници се можни две основни варијанти на рекон-

струкција — со повеќе подваријанти — во соодност 3 : 2 на височината и широчината на влезниот отвор. Првата варијантна претпоставка е со архитравен надвратник декориран на ист начин со правоаголни полиња, сл. 2, а втората варијантна претпоставка е со архиволта декорирана со правоаголни полиња, или празна, а под неа декорирана или празна лунета сл. 3.

Повеќе можности за реконструирање на пресек на порталот дава празната бордира крај бордирата со срцолисти. Таа веројатно била вглавена во зид со поедноставна или посложена профилација. Сметам дека ваквиот портален довратник изискува најмалку едноколонетна профилација за премин во зидот. Затоа предлагам во пресек едноставно решение со едноколонетна профилација сл. 4.

Врз основа на сторените споредби со други портали, можно е да се претпостави дека испитуваните довратници можеле да му припаѓаат повеќе на западниот отколку на јужниот портал на неидентифицираната скопска црква. Во односот на стилот на декорацијата, веќе е пишувано при објаснувањето на уметничките вредности на фрагментите[13]). Меѓутоа, во однос на стилското место на порталната форма, треба да биде одбележано дека е таа многу блиска до формата на некои од рашките цркви.

[13]) К. Петров, Декоративната пластика. . . , во XIV век. . . , стр. 222—232.

ПРЕДНАТА СТРАНА ОД ДЕСНИОТ ПОРТАЛЕН ДОВРАТНИК

БОЧНАТА СТРАНА ОД ДЕСНИОТ ПОРТАЛЕН ДОВРАТНИК







...КЦИЈА НА
...ОВРАТНИЦИ
...АНАТА ЦРКВА
...ПЈЕ

ПРЕДНАТА СТРАНА ОД ЛЕВИОТ ПОРТАЛЕН ДОВРАТНИК



БОЧНАТА СТРАНА ОД ЛЕВИОТ ПОРТАЛЕН ДОВРАТНИК



БОЧНАТА СТРАНА ОД ЛЕВИОТ ПОРТАЛЕН ДОВРАТНИК



СЛ. 1– РЕКОНС
ПОРТАЛНИТЕ
ОД НЕИДЕНТИФИЦ
ВО С




СЛ. 2 – РЕКОНСТРУКЦИЈА НА ПОРТАЛОТ ОД НЕИДЕНТИФИЦИРАНАТА ЦРКВА ВО СКОПЈЕ – ПРВА ВАРИЈАНТА




СЛ. 3—РЕКОНСТРУКЦИЈА НА ПОРТАЛОТ ОД НЕИДЕНТИФИЦИРАНАТА ЦРКВА ВО СКОПЈЕ — ВТОРА ВАРИЈАНТА



СЛ. 4 — РЕКОНСТРУКЦИЈА ПРЕСЕК НА ПОРТАЛНИТЕ ДОВРАТНИЦИ

*Dr. Konstantin Petrov*

## LA RECONSTRUCTION DU PORTAIL D'UNE ÉGLISE NON-INDENTIFIÉE À SKOPJE

*Résumé*

En 1919 l'historien d'art G. Millet publia une étude sur quatre fragments à décorations en relief, qui se trouvaient autrefois dans le lycée turque — Idadija à Skopjé, et qui jusqu'au tremblement de terre était l'Ecole normale. Ces quatre fragments proviennent d'un monument médiéval de Skopjé, qui n'est pas identifié et dont l'emplacement n'est pas connu. Plus tard, R. Grujić et S. Radojčić s'intéressèrent à ces fragments, mais sans essayer de donner une analyse styliste et iconographique. J'ai traité ce problème lorsque j'ai publié mon étude sur la plastique décorative du XIV-e siècle en Macédoine. Ensuite R. Grujić exposa son opinion, que les fragments proviendraient des plaques de la cloison d'autel de l'église, tandis que G. Millet, I. Stojković et moi pensons que ces fragments proviennent des jambages du portail d'une église non-identifiée.

Entreprenant, à présent, la reconstruction de l'ensemble duquel proviennent ces fragments, j'expose des arguments fondamentaux, d'après lesquels ces fragments devraient être considérés comme des parties des jambages du portail. D'abord, leur largeur de 52 cm. est trop petite et tout à fait inopportune pour des plaques d'une cloison d'autel, et même pour des plaques séparatives du diaconicum et de la prothèse. Cependant une telle largeur de 52 cm. convient parfaitement à des jambages de portail. Ensuite l'épaisseur de 14 cm. des fragments ne permet pas qu'ils soient enchassés dans les colonnes d'autel et sur les côtés des fragments il n'existe point de parties rétrécies pour l'emboitage. D'autre part, justement une telle épaisseur des fragments correspond parfaitement à des jambages de portail.

L'assymétrie dans les parties fonctionnelles importantes, c'est-à-dire, la bordure vide, non-décorée seulement d'un côté des fragments prouve que les fragments ne peuvent être considérés comme des plaques de la cloison d'autel. Cette composante assymétrique correspond parfaitement aux jambages de portail, chez lesquels est nécessaire une bordure sans ornements d'un seul côté, qui sert à l'emboitage dans le mur. Un fait très important qui définit la déstination de ces fragments comme des jambages de portail est l'existence de décorations latérales sculptées sur un seul côté du fragment. Cette décoration latérale sculptée empêche que ces fragments soient considérés comme des plaques d'autel, et par contre convient parfaitement à des jambages de portail, chez lesquels les côtés latéraux libres et qui sont face-à-face peuvent être sculptés.

Se basant sur ces caractéristiques positives présentes dans les fragments sculptés, fut établie la reconstrcution du portail. On commença la reconstruction par le plus grand fragment à 5 surfaces décoratives qui fut inséré dans le jambage droit du portail, vu que la bordure droite du fragment est sans ornements. Dans le jambage droit fut également posé le petit fragment à

médaillon, trouvé dans la Tour d'eau de la forteresse de Skopjé, ensuite le fragment à deux animaux face-à-face et le fragment au cheval apocaliptique. Toutes les parties qui manquent entre les fragments sont reconstruites par des dessins correspondants de rinceaux à demi-palmettes trifoliolées et de feuilles en forme de coeur (cordiformes). La hauteur intégrale du jambage ainsi reconstruit comporte 260 cm., gravure 1.

Suivant la reconstruction du jambage droit fut reconstruit le jambage gauche du portail, au milieu duquel se trouve le fragment découvert.

La décoration latérale des deux jambages fut reconstruite d'après les éléments obtenus du grand fragment gauche et du fragment le plus inférieur du jambage droit du portail.

Suivant les dimensions des jambages on admet deux variantes principales de la reconstruction du portail intégral, avec un jambage architrave, gravure 2, et avec une archivolte, gravure 3.

Le rapport constructif entre les jambages du portail et des murs est, reconstruit dans l'intersection supposée du portail, gravure 4.

Ce portail, d'après sa forme développée, est unique dans les églises médiévales macédoniennes. En ce qui concerne le style de la forme du portail, on peut noter une certaine similitude avec la forme des portails de certaines églises du groupe styliste de Rachka.

*Томе Саздов*

# ЕФРЕМ КАРАНОВ — ЖИВОТ И ДЕЛО

## I.

Во втората генерација собирачи на македонски народни умотворби — која се појави кон 70-тите години на минатиот век, по претходната собирачка дејност на Миладиновци, К. А. Шапкарев, М. К. Цепенков, П. Зографски, Ј. Х. Константинов — Џинот — спаѓа и кратовчанецот Ефрем Каранов (1852—1927). Тој, заедно со Ѓорѓи Пулевски, Панајот Ѓиновски, Ѓошо П. Бојаџиев, Иван Шандаров, Васил Икономов, Димитар Матов, Антон П. Стоилов, Ефтим Спространов, Тодор Ецов, Атанас Илиев, Александар Конев, Георги Л'жев и некои други собирачи на нашите фолклорни материјали, се појави како значаен популаризатор на македонското народно поетско творештво. Во оваа низа собирачи Е. Каранов зазема видно место; тој дури е еден од оние поретки наши фолклористи, кои не само што го собираа македонското народно творештво, туку се зафатија и со неговото проучување; со таква двојна дејност од подрачјето на фолклорот кај нас се одликуваат, покрај него, само уште К. Миладинов, К. Шапкарев, Ј. Х. Константинов — Џинот и др.

Извршувајќи ја својата фолклористичка активност, втората генерација собирачи на македонски народни умотворби значително ја поразви соодветната дејност на браќата Миладиновци, С. Верковиќ, К. Шапкарев и М. Цепенков; со оглед на фактот што му обрнаа внимание на народното поетско творештво во периодот на македонската преродба, која кулминираше во создавањето на ВМРО (1893), може да се констатира дека овие собирачи, меѓу нив и Каранов, — продолжувајќи ги Миладиновските традиции — ја сфаќаа својата фолклористичка работа како патриотски порив. Зајакнувајќи го преродбенскиот дух на својот народ и со истакнувањето на показ на неговото културно наследство, собирачите на фолклорните творби кај Македонците ги здружуваа своите настојувања со оние револуционерно-борбени подготовки на организираните политички сили, кои поведоа поосознаена борба за ослободување од туѓа власт. Во тој период на нашиот национален развиток собирањето и публикувањето на народните умотворби беше чувствувано и сметано како „народна работа"[1]). Зафаќајќи се со собирање на народните умо-

[1]) К. Пенушлиски, Постигањата на македонската фолклористика и нејзините задачи, „Литературен збор", 1965, год. XII, бр. 3, стр. 17.

творби, тогашните македонски интелектуалци, претежно учителите, гледаа во фолклорното наследство моќно средство за народносно осознавање на Македонците, пред асимилаторските налети на Грците, Бугарите и Србите. Во недостиг на доволно развиена книжевност, усното народно творештво — според мислењето на нашите преродбеници – можеше да се легитимира како автентично сведоштво на националната самобитност на нашиот народ; во народните умотворби најситурно беше конзервиран и јазикот на Македонците, тоа важно обележје на автохтоноста на секој народ, во нив се здогледуваа длабоките корење на многувековен продуховен живот на нашиот поробен народ, неговите силни поетски дарби, неговиот традиционален бит, обичаите, верувањата и другите слични признаци на макотрпното постоење и културно создавање низ вековите. Имено, во пресудниот период на преродбата, фолклорните творби беа најзабележливата компонента на народната култура кај Македонците. Тој факт убаво го илустрираат и овие редови:

,,Најмногу нашиот народен живот се опишува во нашите народни песни и обичаи. Под натисок на приликите и положбите, во кои често запаѓал нашиот народ, тој ги загубил сите свои учени, загубил многу нивни трудови, и немало некој освен народниот пеач, кој да остави црти од минатите епохи во народниот бит. Според тоа собирањето и отпечатувањето на нашите песни и обичаи е од најголема нужда и е единствен извор во изучувањето на нашето минато како народ"[2]).

Само со таквиот став на нашата интелигенција кон народното поетско творештво станува разбирлива онаа интензивна, речиси масовна собирачка дејност на македонскиот терен кон 70-тите години на минатиот век. Несомнено, засиленото запишување и публикување на нашето народно поетско творештво беше резултат и на националниот романтизам кај нас, кој секаде се карактеризира и со своевиден култ кон народните умотворби[3]), но факт е дека тој романтизам на нашиот терен беше мошне конкретизиран за определени задачи во врска со народносното осознавање на Македонците. Така, се појавија низа зборници со македонски народни умотворби кои предочија огромен дел од нашата народна култура, во моментот кога тоа беше речиси најпотребно за одржување и потсилување на преродбата кај нас. По големиот Зборник[4]) на Миладиновци (1861) и тој на С. Верковиќ (една година порано)[5]), кои почетно го претставија огромното стихотворно фолклорно богатство на Македонците, беа публикувани и други збирки со македонски народни умотворби, а исто така значајни примероци на нашето фолклорно наследство беа печатени во низа периодични публикации. Одделни зборници

---

[2]) В. Икономов, Сборник от старо-народни песни и обичаи в Дебърско и Кичевско (Западна Македония), София, 1893, стр. 3.

[3]) Х. Поленаковиќ, Страници од македонската книжевност, Скопје, 1952, стр. 7—8.

[4]) Български народни песни собрани од братя Миладиновци Димитрия и Константина и издани од Константина, Загреб, 1861.

[5]) Народне песме македонских Бугара, скупио Стефан И. Верковић, Београд, 1860.

до крајот на минатиот век објавија Ѓорѓи Пулевски[6]), Кузман Шапкарев[7]), Атанас Илиев[8]), Васил Икономов[9]), Антон П. Стоилов[10]) и Наум Тахов[11]). Марко Цепенков, пак, во текот на единаесет години(1889—1900) објави голем број фолклорни материјали од Македонија во софискиот *Сборник за народни умотворения, наука и книжина* (натаму: СбНУ). Всушност, разновидните народни умотворби кои тој ги публикуваше во првите седумнаесет томови на овој зборник изнесуваат, собрани наедно, цела една книга од околу 500 страници! Исто така, фолклорни материјали колку за една одделна збирка се објавени и од Панајот Ѓиновски, чии собрани македонски народни умотворби ги отпечати П. А. Ровински во петроградското списание „*Живая старина*"[12]). Инаку, парцијално, во разни весници и списанија од тој период („Цариградски весник", „Български книжици", „Периодическо списание", „Наука", „Книжици за прочит") македонски фолклорни материјали печатеа П. Зографски, Е. Каранов, Ѓ. П. Бојаџиов, И. Шандаров, Д. Матов, Т. Ецов, Е. Спространов, А. Илиев, А. П. Стоилов, Г. Л'жев, А. Конев и Т. Гавазов. Како што се гледа, „ниту една збирка не била отпечатена во Македонија, зашто во неа не постоеле никакви услови за една ваква дејност; сите збирки се печателе надвор од Македонија, во Србија, Хрватска, Бугарија, Русија. Исклучок претставува втората збирка на Васил Икономов, што е отпечатена во Солун во 1895 година. Македонски народни умотворби најмногу се печателе во Бугарија"[13]).

Карактеристично е што македонски народни умотворби во овој период печателе и некои странски фолклористи, претежно Руси[14]).

Така, со дејноста на овие истакнати собирачи, нашето народно поетско творештво доби забележлива своја популаризација и афирмација. Меѓу, заслужните македонски фолклористи посебна улога му припаѓа на Ефрем Каранов; неговиот придонес за популаризација на нашите народни умотворби е дотолку позначаен што Е. Каранов не се ограничи само на нивното запишување, туку се зафати и со нивно проучување.

---

[6]) Г. Пулевски, Македонска песнарка (I—II), София, 1879.

[7]) Сборник от български народни умотворения, събрал и издава К. А. Шапкарев, София, 1891—94.

[8]) Сборник от народни умотворения, обичаи и др., нарежда Атанас Илиев, София, 1889.

[9]) В. Икономов, Сборник от старо-народни песни и обичаи в Дебърско и Кичевско (Западна Македония), София, 1893.

Сборник от старо-народни умотворения из Дебърско, Кичевско и Охридско, Солун, 1895.

[10]) А. П. Стоилов, Сборник от български народни умотворения. I. Битови песни, София, 1894.

Сборник на български народни умотворения. II. Песни из политическия живот. София, 1895.

[11]) Н. Тахов, Сборник от македонски български песни, София 1895.

[12]) Сборникъ Панайота Дьиновскаго изъ села Галичника (въ Дебрах), „Живая старина", С. Петербург, год. IX, вип. I, одд. II, стр. 113—129; вип. II, одд. II, стр. 236—250; год. X, вип. I—II, одд. II, стр. 230—248.

[13]) К. Пенушлиски, цит. дело, стр. 20.

[14]) В. Качановский, Памятники болгарскаго народнаго творчества, С. Петербург, 1882.

## II.

За животот и дејноста на Ефрем Каранов не е пишувано доволно. Најчесто, неговото име беше споменувано како преведувач на познатиот руски еп „*Слово за полкот Игорев*"[15]) и на Мицкиевичевиот Пан Тадеуш[16]). Имено, покрај со научна, фолклористичка работа, Каранов се занимаваше со писателска и, посебно, со преведувачка дејност. Додека неговите лични творби—поемата „*Богдан юнак*"[17]) и *История на Сърбия* (София, 1886) останаа речиси без одзив во книжевната и научната јавност, дотогаш споменативе преводи, особено оној на „Пан Тадеуш" беа прилично разгледувани од стручната критика[18]). Преводите на Каранов беа негативно оценети и тоа главно поради дијалектниот јазик; на рецензентите многу им пречеше „западно-бугарското наречје" на Каранов. Така, на пример, еден од неговите критичари[19]), не без иронија, пишуваше: „Г. Каранов прекрасно го познава својот дијалект и изгледа дека со него тој се служи во сите случаи на својата дејност, па и овде, во својот превод на Мицкевича, тој многу се послужил со него. Така тој ни го поднесол Мицкевичевиот „Пан Тадеуш" во малку смешниот и оригинален накит на западниот Бугарин"[20]). Дури и во пообјективните оценки од оваа на Карановиот превод на Мицкиевичевото дело, родниот кратовски дијалект се наведуваше како крупен недостаток: „Вистина преводот има извесни недостатоци — стиховите *се двојно повеќе од тие* во оригиналот и *насекаде* се чувствува западно-бугарското наречје, кое ја намалува уметничката вредност на делото, но особено важно е што преводот е направен од полски"[21]). Е. Каранов навистина многу добро го знаеше својот мајчин кратовски говор, од кого не се одучи ниту подоцна кога продолжи да живее и работи во Бугарија. Друго прашање е зошто тој така упорно се држеше до родниот јазик, дури и во своите трудови, на кое, макар и делумично, ќе се осврнам понатаму.

---

[15]) И. Ястребов, Обычаи и песни турецких сербов, С. Петербург 1889.

П. Драганов, Македонско-славянский сборник с приложеним словаря, С. Петербург, 1894.

Слово за Пълка Игорев. Обяснения и превод от оригинала в стихове от Ефрем Каранов. Литературно-научен сборник, Кюстендил, 1900, стр. 31—72.

[16]) А. Мицкевич, „Пан Тадеуш", Преведе от полски Ефрем Каранов, София, 1901.

[17]) Богдан-юнак, герой от сърбско-българската война. Написал Е. Каранов, София, 1886.

[18]) За ова види: М. И. „Пан Тадеуш" от Адам Мицкевич, Преведе от полски Ефрем Каранов. Периодическо списание, София, 1902, кн. XLII, стр. 884.

Б. Ст. Ангелов, „Слово о Полку Игореве", на български. „Учителско дело", София, 1951, бр. 28, стр. 2.

Б. Липовски, Защо даваме трети превод на едно и също произведение. Илюстрация „Светлина", Пловдив, 1907 год. XV, кн. IX—X, стр. 2—3.

П. Динеков, Адам Мицкевич на български, „Език и литература", София. 1949, год. IV, кн. 3, стр. 231.

[19]) Б. А., Адам Мицкевич, „Пан Тадеуш". Преведе Ефрем Каранов. „Мисъл" —литературно — обществено списание София, 1901 год. XI, кн. VIII, стр. 513.

[20]) Ibid, стр. 514.

[21]) Л. Каранова, Ефрем Каранов — први преведувач на „Пан Тадеуш", в. „Адам Мицкевич", по случай деведесет и една година от смртта му, София, 24.XII.1946 год. стр. 3, 5.

Инаку, до поцелосен, иако строго пригоден, осврт на Карановиот живот и опус дојде дури по случај на неговата смрт. Тогаш, бившиот ученик на Е. Каранов во Ќустендил Јордан Захариев, и самиот истакнат собирач на народни умотворби, доби задача од Бугарската академија на науките (натаму: БАН), чиј дописен член беше Каранов, да напише статија за својот учител, која во форма на некролог беше печатена во ЛЕТОПИС НА БАН (София, 1927/28, кн. XI, стр. 51)[22]). Напишана врз основа на Карановите автобиографски белешки[23]), оваа статија содржи повеќе податоци за животот и дејноста на Каранов од било кој друг печатен извор за него.

Неколку години подоцна овие податоци за животот и делото на Е. Каранов беа, во скратен обем, пренесени во илустрираниот зборник на *Асен Василиев* „Трем на българското възраждане" (София, 1936, стр.93). Во сличната публикација „Возрожденци и револуционери" (Скопје, 1947) Е. Каранов е застапен речиси со идентичен био-библиографски текст.

Осврт на Карановиот живот и опус претставуваат и моите два прилога[24]), во кои е направен прв обид поцелосно да се претстави фолклористичкото дело на овој наш истакнат културен работник од II половина на минатиот и првите децении на овој век.

Фолклористичката дејност на кратовчанецот Е. Каранов останува четири децении непоставена на дневен ред пред научната јавност, што секако не е во пропорција со нејзиното значење за нашата културна историја. Во настојувањето да се поосветли Карановиот фолклористички лик — покрај спомнатите прилози за неговиот живот и дејност — особено помагаат и некои негови писма од кои извесен број се публикуваат за прв пат.

III.

Ефрем Цветков Каранов е роден на 25 јануари 1852 година во Кратово. Неговите набожни родители хаџи Цветко Гајрански и Марија Хаџиска му го дале името Ефрем, бидејќи детето им се родило на денот на светецот Ефрем Сирин. Основно училиште завршил во родниот град, а потоа, во 1864 година, заедно со својот постар брат Иван, заминал во Цариград, да го продолжи школувањето, бидејќи ученољубивиот хаџи Цветко имал голема желба да им даде посолидно образование на своите

---

[22]) Потписот на Јорд. Захариев кон неговиот напис за Каранов е изоставен (веројатно поради техничка грешка), но лесно се установува неговото авторство — со споредба помеѓу отпечатената статија и нејзиниот ракопис.

[23]) Во тоа уверува писмото на Јордан Захариев до БАН испратено на 29. V. 1929 г. од Ќустендил, во кое, меѓу другото, пишува:

„Тукуштo привршував со собирањето на материјалот за животот и книжевната дејност на покојниот Ефрем Каранов, научив дека тој оставил автобиографски белешки чувани сега кај неговиот син Цветан, учител во Самоков. Му пишав веднаш да ги испрати. Кога ќе ги добијам, ќе можам тогаш да дадам посигурни и проверени податоци. . .". (Арх. инст. на БАН, ф. №. 1, оп. 2, инв. № 992.

[24]) „Фолклористот Ефрем Каранов", „Нова Македонија", Скопје, 15. XI. 1964, стр. 4.

„Ефрем Каранов — значаен наш фолклорист", „Разгледи", Скопје, 1964 год. VII, бр. 4, стр. 385—396. Со некои податоци изнесени во тие мои прилози, особено во вториов, се служам и во овој мој труд.

синови. Ефрем го завршил цариградското прогимназиско училиште како најдобар ученик во својата генерација[25]) (таму прилично добро го научил францускиот и грчкиот јазик), па затоа добил стипендија за натамошно учење во Русија. На 2. I. 1867 година отпатувал за Одеса, каде станал ученик во класичната гимназија. Откако ја завршил гимназијата, почнал да студира словенска филологија на Новоросијскиот универзитет. На овој универзитет студирал трииипол години, но поради болест бил принуден да ги прекине студиите. Лекарите го посоветувале да ја напушти „калната и прашна со широки улици Одеса"[26]); тогаш Ефрем решил да се врати во родното место, патем одбивајќи ја во Пловдив поканата на рускиот конзул Најден Геров да остане во дипломатска служба кај него. Кога се вратил во Кратово, штипјани набрзо дознале за неговото доаѓање, па го поканиле за учител во нивниот град. Е. Каранов ја прифатил поканата, но официјалните турски власти не позволиле еден „Московец"[27]) да зазема такво работно место не само во Штип, но малу потоа и во Ќустендил. Така Е. Каранов бил принуден да остане без работа скоро цела година, практично живеејќи илегално во родното место.

Кога Бугарија се ослободила од турското ропство, Каранов стапил во висока воена служба кај командантот на руските војски во Ќустендил, генералот Овсјани. По извесно време Каранов станал главен учител во Ќустендилското општинско училиште, а во јануари 1879 година бил поставен за управник на Духовната семинарија во Самоков, каде работел две години. Оттаму го преместиле во Габровската гимназија, но тој откажал и се вратил во Ќустендил, каде учителствувал сè до учебната 1885/86 година. Бидејќи турската Влада го обвинила пред официјалните бугарски власти дека земал знатно учество во организацијата и испраќањето оружени чети во Македонија — со што, наводно, ги компромитирал добрососедските односи помеѓу двете држави, — Каранов бил преместен во софиската Класична гимназија, во која учителствувал две години. Неговата желба да биде поблизу до границите на својата татковина одново го довела во Ќустендил, каде од 1887—1901 година бил на учителска должност во Педагошкото училиште, а потоа управник на Градскиот музеј.

За тоа дека Е. Каранов многу често бил преместуван на служба од еден град во друг илустративен документ е неговото писмо од 19 март 1879 год., што од Самоков му го упати на тогашниот бугарски министер на просветата, Марин Дринов, во кое, меѓу другото, му пишуваше: „И друго, ќе Ве молам да ме оставите, барем до септември, во тукашното училиште, зошто јас сум се пренел овде со својата фамилија и секое мое преместување не ќе е благопријатно и на самите ученици, за кое, верувам, ќе имате случај да се убедите"[28].)

---

[25]) Л. Каранова, цит. дело, стр. 3.

[26]) Летопис на БАН, кн. XI, стр. 51.

[27]) Ibid.

[28]) Писмото се чува во софиската народна библиотека „Кирил и Методий" — ф. № 111, арх. ед. 132. Текстот на писмото (како и на наредните писма на Е. Каранов) го давам во транскрипција на современ македонски јазик.

Покрај просветна дејност, Е. Каранов пројавувал и општествено-политичка активност. Така, тој бил основач и прв претседател на ќустендилското Македонско емигрантско друштво, прво од таков вид во Бугарија. Имал кореспонденција и со предводникот на македонското национално ослободително движење Гоце Делчев[29]), кој — заедно со Јане Сандански — бил чест гостин во Карановиот дом. Исто така, неговиот дом во Ќустендил бил главното место каде се подготвувало востанието на Трајко Китанчев (1895).

Како пензиониран учител, Е. Каранов умрел на 6. XII. 1927 година во Ќустендил, каде бил и погребан. Кон крајот на својот живот тој ги загубил синовите Бојан и Радивој. Особено смрта на син му Радивој (кој бил убиен во Бугарија во 1925 година) многу го погодила[30]).

## IV.

Ефрем Каранов почнал да собира македонски народни умотворби уште како студент. Кога во летото на 1873 година си дошол дома, во Кратово, распустот го искористил за запишувањена фолклорни материјали од родниот град и неговата околина. Тогаш Каранов запишал народни песни и други фолклорни материјали колку за цел зборник. Тој ги подредил собраните народни умотворби во еден зборник, чие публикување и до денес останува неостварена желба на неговиот автор. А сè додека тие фолклорни материјали не бидат напечатени, не е можно ни целосното претставување на Карановото фолклористичко дело, ниту, пак, неговото значење за нашата културна историја.

За тоа дека Е. Каранов ја почнал својата фолклористичка дејност уште на 21-годишна возраст се дознава, пред сè, од некои негови писма, а исто така и од редакциската белешка на *Периодическо списание* на БКД, по повод публикувањето на дел од материјалите од Карановиот зборник. Имено, Е. Каранов му го достави за печатење својот зборник на БКД (кое подоцна, во 1911 година, прерасна во БАН); но, поради недостиг на финансиски средства целосното публикување на Карановите собрани фолклорни материјали беше одложено за подоцна, а во *Периодическо списание* (Браила 1876, кн. XI—XII) беа напечатени само десет народни песни и едно кратко *Описание на Кратовската каза.* Публикувањето на *Описанието на Кратовската каза* Редакцијата на списанието го проследи со следнава белешка:

„Г-н Ефрем Каранов му испрати на Бугарското книжевно дружество една доста голема збирка од бугарски народни песни што тој ги собирал и мошне вешто запишал во Кратово и во некои негови селца. Кон песните г-н Каранов притурил и едно кратко описание на Кратовската каза, за која, доколку знаеме, досега речиси ништо не е пишувано ниту во нашата писменост, ниту пак во писанијата на европските патници

---

[29]) За ова види: Писмо на Г. Делчев до Е. Каранов, Сборник „Илинден", София, 1926, кн. V, стр. 15—20.

[30]) Л. Каранова, цит. дело, стр. 5.

по нашата земја. Друштвото мисли, кога ќе се поулесни во материјална смисла, да ги издаде во засебна книга. За сега смета дека е добро што може да се публикува само описанието на Кратовската каза и понатаму, во делот на народни песни, публикуваме неколку песни, по кои читателот може да се запознае со кратовскиот говор"[31]).

Веќе од овие редови се дознава дека Карановиот зборник покрај стихотворни, содржи и прозни народни умотворби. Тоа станува појасно од писмото што Каранов на 14. I. 1875 година му го испрати од Одеса на претседателот на Настојателството на БКД во Браила, Никола Ценов, во кое, меѓу другото, го опишува својот собран материјал:

„Материјалот сум го собрал преку летото 1873 год. во Кратовската каза (Ќустендилската епархија, во Северна Македонија) и во бесарапските колонии. Тој се состои од: 1) Предговор, каде се укажува на лицата, од кои сум го слушал материјалот, исто така и на некои особености на народната ни поезија и географијата на Кратовската каза со прилог на имињата на сите села од таа каза. 2) Песни со подлисни белешки: а) на свадбата кај невестата, б) на свадбата кај младоженецот, в) на празнични ора, г) на седенка, д) просјачки, е) овчарски, ж) на служба т. е. веселба, з) на лулка кога девојчињата се лулаат, и) детски песни и изрази. 3) Суеверија. 4) Народни изрази. 5) Народна метрономија, мерки, имиња и други нешта. 6) Приказнички (7 на број). Македонските песни се на број 240, бесарапските на број 16; освен бројот на песната се укажуваат уште и броевите на оние песни во зборниците, напечатени досега, кои броеви имаат малку нешто општо со песните на мојот зборник; еднакви песни со претходните зборници нема, при тоа давам полно право на Друштвото да ги исфрли оние кои не се за печатење; впрочем, такви нема.

Би го испратил својот зборник уште сега, но бидејќи се нужни некои поправки јас решив да го оставам и да Ви го испраќам по делови: одеднаш да се зафатам со поправките ме спречуваат моите уроци; исправката е впрочем во правописот, каде јас сакам да ги исфрлам „ъ", „ѣ", „ы" и др. кои се среќаваат низ песните, но немаат никакво значење во нашиот јазик (по оние места во Македонија). Награда за мојот труд би сакал само тој да се печати како прилог на „Периодическото списание", каде потоа да може да состави одделна книшка, со неколку егземплари со кои јас да се наградам и тоа за подарок овде-онде.

Ако е согласно Друштвото да му го испраќам својот зборник по делови. . . За сега нека Ви кажам и уште дека зборникот е одобрен од секого, кој го видел и има неколку песни од по триста и повеќе стихови.

Останувам Ваш
Ефрем Каранов.

П. П. Ако ме известите навреме, може за следниот број на „Периодич. списание" да ви ја испратам едната третина, Истиот[32]).

---

[31]) ПСП, Браила, 1876, кн. XI—XII, стр. 124.

[32]) Документи за историјата на Българското книжовно дружество в Браила подбрали и подготвили за печат Петър Миятев и Георги Димов, изд. на БАН, София, 1958, бр. 317, стр. 446—447.

Од ова писмо се гледа и составот и карактерот на Карановиот зборник; станува збор за една прилично оформена фолклорна збирка, проследена и со предговор, и со нужната научна техника (коментари кон песните, укажување на соодветните варијанти и сл.).

БКД позитивно одговори на Карановиот предлог:

„Натоварен сум од Настојателството на „Бугарското Книжевно Друштво" да Ве известам дека тоа со благодарност и готовност го прима Вашиот предлог да го напечати на свои разноски предложениот материјал од нашата народна поезија.

Книшките на „Периодич. списание" се посветени на материјал од разновидна содржина и според нивниот обем Редакцијата може да даде место за напечатување народни песни не повеќе од еден табак.

Според тоа во сегашните XI—XII книшки на списанието можат да се напечатат само песните, кои сте ги собрале во бесарапските колонии. Другите песни, собрани во Кратовската каза, Друштвото мисли дека е подобро да ги напечати во засебна книшка.

Макар и подоцна да бидат напечатени Вашите други песни, Редакцијата сака да ѝ се испратат навреме и едните и другите, за да ѝ биде можно да ги прегледа и да направи и таа од своја страна, ако затреба, свои забелешки.

Впрочем, Вие ќе благоволите да го испратите до Друштвото својот труд колку е можно поскоро.

За да биде зборникот пополн Друштвото намерава да му приложи и други македонски песни, од кои неколку се напечатени во IX—X кн. на „Периодич. Списание". Пишете ми согласни ли сте така, та да ја побарам и согласноста на г. П. Бојаџиов од Велес, кој ги собирал песните што се наоѓаат во Друштвото.

Срдечно ве поздравувам,

Браила 25 јануари 1875. деловодителот

Т. Пејов"[33])

Е. Каранов се согласи песните што ги запиша во бесарапските колонии да бидат публикувани во наредниот двоброј на ПСп.[34]), но нерадо ја даде својата согласност преостанатите фолклорни материјали, собрани во Кратово и неговите села, да се печатат заедно со тие на велешанецот Ѓошо П. Бојаџиов, друг наш собирач на македонски народни умотворби, чиј зборник со фолклорни материјали доживеа иста судбина како тој на Е. Каранов — остана необјавен сè до денес![35]). Како што објаснува во својот одговор до Т. Пејов, Каранов сметаше дека неговиот зборник содржи елементи кои се доволни да му обезбедат одделно печатење на неговиот труд:

„Согласен сум песните собрани во Русија да се напечатат во следните броеви на „Периодическото списание". Колку за материјалот

[33]) Ibid., бр. 319, стр. 448—449.

[34]) Тие македонски народни песни се печатени во ПСп., Браила, 1876, кн. XI—XII, стр. 169.

[35]) „Разгледи", Скопје, 1964, год. VII, бр. 4, стр. 395.

собран во Кратовската каза, јас ќе кажам ако и во една книшка да се печати со собраното од г. Бојаџиев, но сепак мојот материјал сам за себе да составува еден засебен дел од таа книшка, бидејќи тој е подреден на извесен начин и, освен тоа, колку и да си прилегаат говорите кратовски и велешки, пак има разлика.

Впрочем, го давам зборникот во полна контрола на Друштвото. Во првите дни на мај ќе го испратам целиот материјал со руската пошта, или, ако најдам, по некој патник"[36]).

Својот зборник Е. Каранов му го испрати на БКД на 17 февруари 1875 година од Одеса. Доставувајќи ги собраните фолклорни материјали за печатење, тој постави неколку услови, кои писмено му ги соопшти на Т. Пејов:

„Половината на зборникот е препишан наново, а половината од стар препис; поради нашата голема зафатеност, не можев целиот да го препишам; освен тоа најдов за излишно да се препишува, бидејќи што треба да се поправи во стариот препис, може да се поправи и при печатењето. Сите поправки во материјалот се состојат во ова:

1) Секое „щ" да се замени „ШТ".

2) секое „ъ", „ы" и „і", ако се случат, да се отфрлат.

3) Секое „ъ" на крајот да се отфрли, а секое „ъ" во средината да се замени со „ж".

4) Секој слог: „ГИ", „КИ", „ГЕ", „КЕ" да се пишува: „гьи", кьи", „гье", „кье"; кај нас тие слогови воопшто се произнесуваат меко, но има места каде се произнесуваат и тврдо. А во другите случаи јас сум употребувал „ь", ќе треба.

5) „Нај", „по", членовите и предлозите со придавките да се пишуваат заедно. Најголем, помал, жената, човеко, надесно, нанагоре.

Песните собрани во Русија се на број 11.

Материјалот од Кратовската каза се состои од предговор, 250 песни разделени на различни случаи според како што ми ги кажувале, кога ги запишував. Меѓу песните има и такви, кои прилегаат на многу во други зборници; на броевите на таквите песни во другите зборници јас во повеќе случаи укажувам; но сепак и тие песни во многу се одликуваат заради тоа и ги приведувам. По песните идат суеверија, изрази, различни нешта и две приказни.

Го молам Друштвото да ме извести претходно, ако посака некакви свои измени. Таму каде што јас прикажувам во зборникот Друштвото може да го употреби својот правопис"[37]).

Кога раководните луѓе на БКД го примија Карановиот зборник, не само што веднаш ја изменија својата првобитна намера да го напечатат заедно со фолклорните материјали на велешанецот Ѓошо П. Бојаџиев, туку и го примија Е. Каранов за свој дописен член.

По тој повод, Тодор Пејов, деловодителот на БКД, му пишуваше на Ефрем Каранов:

[36]) Документи за историята на БКД в Браила. . : бр. 321, стр. 451—452.

[37]) Архив. инст. на БАН, ф. I, оп. 1, инв. № 352.

„Порано кога не беше познато количеството на тој материјал, Друштвото Ви предлагаше да го напечати во една книшка заедно со материјалот доставен од г. Бојаџиева. Сега, меѓутоа, кога се виде дека само Вашиот материјал е достатен за една засебна книшка, Друштвото реши така и да го напечати.

Друштвото е согласно со Вас и ќе ги направи при напечатувањето на материјалот поправките, кои ги бележите во своето последно писмо. Колку за предговорот, тој ќе биде напишан по правописот на Друштвото.

Белешки од своја страна Друштвото нема да направи, освен ако искаже една општа оценка на достоинството за собирањето на материјалот, на добриот систем со кој тој е изложен и на неговиот интересен предговор. Друштвото това ќе го направи и со цел да го привлече вниманието и на други наши сонародници — како треба да работат при слични книжевни потфати.

Во знак на својата голема признателност за тој Ваш сериозен книжевен труд, Друштвото Ве прогласи за свој дописен член и се чувствува мошне зарадувано дека Вие и за натаму ќе бидете корисен во благородната дејност на таа наша сенародна институција"[38]).

Е. Каранов се почувствува радосен што неговата собирачка работа наиде на такво признание; тоа се гледа и од неговото писмо до БКД, испратено од Одеса на 28 март 1875 година, во кое — меѓу другото — тој пишува:

„Мошне сум задоволен што Друштвото го најде мојот зборник за сериозен труд и ме призна за член — дописник. . . Колку за напечатувањето на мојот зборник во одделна книшка, јас се надевав и понапред дека Друштвото, откако ќе ја разгледа неговата уреденост, никако нема да го разбрка со друга. . ."[39]).

За вонредните квалитети на Карановиот зборник од народни кратовски умотворби сведочи и писмото — извештај на Т. Пејов до претседателот на БКД, Марин Дринов, во кое, покрај другото, пишува:

„Пред една недела Друштвото прими од г. Ефрема Каранов во Одеса материјал од бугарската народна поезија. Тој материјал се состои од околу 200 различни песни: свадбарски, празнични, седенкарски, на служба, на љуљање и сл.; од неколку приказни, пословици и суеверија. Песните се придружувани со еден ценет предговор, во кој се опишува крајот каде се собирани песните во географски, топографски, етнографски, индустриски и др. однос и се снабдени со разни белешки, со еден збор сè ми се виде изложено посистематски отколку во досегашните бугарски зборници. Сиот материјал е собран исклучително во Кратовската каза. Друштвото ќе го издаде тој материјал во засебна книшка"[40]).

Меѓутоа, и покрај сите свои достоинства, Карановиот зборник остана непубликуван! Недостигот на материјално-финансиски средства — со кој БКД долго време се борело — секако бил една од основните

---

[38]) Документи за историята на БКД в Браила — бр. 323, стр. 453.

[39]) Архив. инст. на БАН, ф. I, оп. 1, инв. № 356.

[40]) Истор. арх. на НБ „Кирил и Методий", Софија, ф. 111, арх. ед. 92.

причини за ненапечатувањето на овој зборник, како и на сродните трудови на Ѓ. П. Бојаџиев и Иван Шандаров, а пред тоа и на архимандритот П. Зографски. Имено, нашиот прв филолог и учебникар арх. П. Зографски уште во 1858 година му достави за печатење свој зборник со македонски народни песни на цариградското списание Български книжици, но од неговиот зборник редакцијата на списанието објави само седум кратки песни[41]). Нашиот недоволно познат собирач на народни умотворби штипјанецот Иван Шандаров, пак, својата збирка со македонски народни песни му ја достави за публикување на пловдивското научно-книжовно списание „Наука"; редакцијата објави само две подолги епски песни од неговиот зборник[42]). А, како што веќе се спомна, и Ѓ. П. Бојаџиев испрати 128 народни песни од Велес и неговата околина за печатење во *Периодическо списание,* од кои редакцијата на списанието, навестувајќи ја својата намера да ги напечати во засебен зборник, објави 9 песни[43]).

Во интензивниот период на преродбата кај нас — кога голем број писатели и фолклористи се зафатија со собирачка дејност — на адреса на редакциите на поодделни списанија доаѓаа за печатење значителен број фолклорни збирки. Така, постоечките материјално-финансиски средства се покажаа недоволни за публикување на сите тие фолклорни материјали. Несомнено, и Карановиот зборник ја делеше таа судба.

Но, сепак, се чини дека случајот со Карановите собрани материјали е понеобичен одошто со другите такви збирки. Зашто, потрагата по овие материјали откри дека во периодот кога нивното печатење би требало да биде поможно, тие му биле препуштени на едно приватно лице, кое, пак, од свои причини, не го позволува нивното печатење до 1872 година[44]). Така, ракописот на Карановиот зборник станал приватна сопственост и повторно се поставува прашањето дали овие значајни фолклорни материјали ќе бидат воопшто некогаш обелоденети.

Фолклористичката дејност на Е. Каранов не се исцрпува со неговата собирачка работа односно со неговиот ракописен зборник од кратовски народни умотворби. Кога се врати од Одеса Е. Каранов не само што продолжи со собирањето на народните умотворби, туку започна и да публикува свои стручни трудови од подрачјето на фолклористиката. Неговата дамнешна желба да се зафати посериозно со фолклористичка работа тогаш доби повеќе можности за реализација.

За таквите намери на Е. Каранов се дознава, покрај другото, и од неговото писмо до М. Дринов, тогашен вице-губернатор на Софија, испратено од Ќустендил на 25. VII. 1878 год., во кое непосредно е искажана Карановата желба да се оддаде наполно на фолклористичка дејност. Образложувајќи ги своите собирачки замисли од подрачјето на народното

---

[41]) Поопширно за ова види: Т. Саздов, Партенија Зографски како собирач на народни песни, „Литературен збор", Скопје, 1964 год. XI, бр. II, стр. 6—12.

[42]) Наука, Пловдив, 1882—84, год. III, кн. VII—IX, стр. 369—373.

[43]) Периодическо списание, София, 1882 год. I, кн. IX—X, стр. 93.

[44]) Според кажувањето на бугарската фолклористка Елена Огњанова, која има детален опис на Карановиот зборник.

творештво и етнологијата, Е. Каранов не го криеше својот пиетет кон таквата благородна дејност:

„Трудот нема да ме умори, зашто тој ми е мил и се надевам дека грижливо ќе го вршам, бидејќи како што знаете, сум правел и од порано обиди. На секој три месеци јас ќе испраќам податоци за мојата работа, постигнатите резултати, каде ќе ми биде посочено; и ако трудот биде удостоен со напечатување, извесна награда да имам за него.

Во исто време таа работа можам да ја вршам со плата од 15.000 гроша годишно, плата релативно не тешка, ако земе човек предвид дека јас треба да се наоѓам во постојани патувања, преписки; често на тие од кои ќе го собирам материјалот ќе сум принуден да им правам по некои награди"[45]).

Ваше Превосходителство,
Господине Дринове

Факсимил од писмото на Е. Каранов до М. Дринов
(ИА на НБ „Кирил и Методий", София, ф. 111, арх. ед. 132, лист 1).

[45]) ИА на НБ „Кирил и Методий" София, ф. 111, арх. ед. 132, лист 1—2.

Факсимил од писмото на Е. Каранов до М. Дринов
(ИА на НБ „Кирил и Методий“, София ф. 111, арх. ед. 132, лист 2).

Од некои други писма на Е. Каранов до М. Дринов се дознава дека Карановиот предлог бил прифатен, та тој почнал активно да ја извршуватаа собирачка дејност од подрачјето на фолклорот и етнологијата[46]).

V.

Активно соработувајќи во текуштата периодика, Е. Каранов објави низа фолклористички и етнолошки прилози. Така, во *Периодическо списание* (Браила, 1876, кн. XI—XII, стр. 124—129) тој го публикуваше своето *Описание на Кратовската каза*, кое претставува еден од првите етнографски трудови од таков вид кај нас[47]). Во *Описанието на Кратовската каза* Е. Каранов ги предочува поважните историски, етнолошки и антрополошки особености на тој терен. Посебна одлика на овој текст е Карановиот израз, накитен со јазикот на кратовскиот народен говор. *Описанието* на овој наш крај е мошне живо и вешто; тоа открива човек со солидни етнографски знаења, дури и со теоретска подлога. На крајот од *Описанието* е даден попис на сите населени места во Кратовската област.

Во истиот двоброј на списанието (стр. 169—178) беа печатени и десет македонски народни песни од Кратово и неговата околина (тоа се, всушност, песните што редакцијата на ПСп. ги објави како избор од Карановиот зборник). Станува збор за средни по големина лирски (љубовни) народни песни, запишани на коректен кратовки говор. Песните се нумерирани (1—10), повеќето од нив се без наслов; само петата песна носи наслов („Два браќа роѓени и 'убава Јана"), додека четвртата и шестата песна имаат функционални поднаслови (4. — „На јагоди, цвеќе"; 6. — „Свадбена"). Претежниот број од овие песни се со осумслоожен стих (само третата е со седумслоожен, а петтата и десетата со десетслоожен стих).

Публикувањето на десетте песни од Карановиот зборник беше проследено со белешка од страна на Редакцијата на ПСп. која, всушност, е непосреден извод од Карановиот предговор:

„Сиот материјал е собран преку летото на 1873 година во градот Кратово и во некои негови селца. Во правописот на материјалот се придржувам просто од изговорот во тие страни. Лицата, од чија уста повеќе материјал запишав, се:

1) Хаџи Цветко Стојанов Гајранџа (Каранов); 2) Марија Стојчева Миѓева (Каранова); 3) Анастас и Николај Хаџи Цветкови; 4) Маруша Поцева Бидикова; 5) Манас и Мирса Назини — Руменини; 6) Кирил Јованов Миѓев; 7) Моне Мангаров — слеп; 8) Марија. . . . . . ; 9) Давидко Граматик — црквењак и чорбаџија; 10) Ленка поп Димитрова Ќирќинези Белокап; 11) Стојанка од село Врбица (Орбица).

Од *особеностите на јазикот* да одбележиме само дека акцентот почесто е на вториот слог од крајот и во многу зборови нема постојано

---

[46]) На пример, писмото од 8. IX. 1881 година (ИА на НБ „Кирил и Методий" — София, ф. 111, арх. ед. 132, лист 5).

[47]) Покрај познатиот „Топографическо-этнографический очеркъ Македонии", С. Петербург, 1889, на Стефан И. Верковиќ.

место. Ако песната е јампска или хорејска (какви што обично се), акцентот се сообразува со правилата на јамбот или хорејот. Но често се случува песните да се разбркани од јамб и хореј. Се вели: Дӯнав и Дунáв итн. Ако акцентот не е на вториот слог од крајот, почесто ќе ја одбележувам буквата со акцентот"[48]).

Така, од овие редови се дознаваат нови имиња на талентирани интерпретатори на македонски народни умотворби од Кратовскиот крај; освен тоа, проличува и несомнената филолошка подготвеност на Е. Каранов за фолклористичко-собирачки потфати. Е. Каранов (кој според кажувањето на неговиот син Цветан Каранов,[49]), имал посебен афинитет кон обработка на проблемите во врска со акцентот) редовно ги акцентираше запишуваните фолклорни материјали, што придонесуваше за јазичната коректност и прецизност на неговата собирачка работа.

Инаку, песните од Карановиот зборник објавени во ПСп. знаат за свои варијанти[50]), но претставуваат наполно изворни примероци на македонската народна поезија.

Кога *Периодическо списание*, кое од 1870 до 1876 година излегуваше во Браила, по извесен прекин продолжи да се печати во Софија, Е. Каранов соработуваше и понатаму со свои фолклористички материјали; така, во ПСп., 1883, кн. V, стр. 116—123 е објавена народната приказна „Прикаска за тъй, што цицая дваесе и пет години", која Каранов ја запишал од М а р и ј а  Б и р е в и ц а во Кратово. За оваа интересна македонска народна приказна Каранов вели дека во основниот мотив може да се спореди со песните за св. Георги публикувани во Зборникот на Миладиновци (бр. 31 и 38), со руската народна приказна „Жар птица", публикувана во Филоновата *Христоматија*, како и со Житието на св. Георги Кападокијски.

Одделно интересирање предизвикаа песните „Кратовската каза" и „Кузман Кариман", кои Е. Каранов ги публикуваше во ПСп., 1885, сн. XVI, стр. 153—162. Во прашање се две подолги епски народни песни, кои на различен начин го привлекуваат научното внимание. Додека песната „Кратовската каза" претставува мошне оригинален примерок од нашата народна поезија во типолошки однос, дотогаш песната за Кузман Кариман е ретко убава варијанта на песните на овој народен јунак, една од кои искористи Григор Прличев за својата поема „Сердарот" (1860). На песните за Кузман Кариман (Капидан, Кареман) им посвети специјален фолклористички осврт нашиот познат собирач на народни

---

[48]) ПСп., Браила, 1876, кн. XI—XII, стр. 169.

[49]) Цветан Каранов, кој денес живее и работи во Ќустендил како професор по музика, ми даде и други важни информации за животот и дејноста на својот татко, за што најтопло му благодарам.

[50]) Песната бр. 1. — Милад. бр. 185, 186, 187.
Песната бр. 3. — Милад. бр. 298, 367.
Песната бр. 5. — Милад. бр. 520.
Песната бр. 7. — Верк. бр. 32; Милад. бр. 439.
Песната бр. 9. — Милад. бр. 570.
Песната бр. 10. — Верк. бр. 46; Милад. бр. 372, 459, 506.

умотворби К. Шапкарев, кој ја публикуваше најдолгата и, веројатно, најстарата варијанта од народните песни за Кузман Кареман[51]). За својата варијанта Е. Каранов вели дека е многу подобра од онаа во зборникот на Владимир Качановски[52]). Во својот труд *За народниѿе ни умоѿворения, особено за ѿесниѿе* (Бележка върху Кузман — Капидановата песен по обнародваните ѝ варианти)[53]) К. Шапкарев се согласува со оваа констатација на Е. Каранов, но напомнува оти никој не ќе може „да се пофали дека варијантата му е најверната, додека не излезат најаве сите постоечки, та да се споредат една со друга"[54]). К. Шапкарев и прави таква анализа на дотогаш публикуваните варијанти на песната за Кузман Кариман[55]), напомнувајќи на крајот дека и тој во својот зборник ќе публикува неколку варијанти од песната за Кузман Кариман. Всушност, Шапкаревата варијанта[56]) — најдолгата македонска народна песна воопшто (1142 стиха) — е несомнено најблиска до првата верзија на песната за К. Кариман, по старост таа е прва, но, од друга страна, има лоша композиција, прилично е развлечена[57]). Подоцна, беа публикувани уште некои варијанти од песната за Кузман Кариман[58]), но, останува впечатокот дека таа на Е. Каранов спаѓа меѓу најубавите, особено со своите поетско-композициски одлики.

Кога во 1889 год. во Софија почна да излегува обемниот *Сборник за народни умоѿворения, наука и книжнина*, кој, со поизменет наслов[59]), сè уште се издава од БАН, Е. Каранов стана и негов соработник. Така, уште во првиот број на овој зборник Е. Каранов објави еден од своите најзначајни фолклористички трудови — *Показалец на наѿечаѿаниѿе до сега, в различни сборници и ѿериодически сѿисания, варияниѿи оѿ ѿесниѿе в Сборника на браѿя Миладиновци* (СбНУ, 1889, I, стр. 157—175). Овој труд на Е. Каранов прегледно и прецизно информира за варијантите на песните од зборникот на Миладиновци; варијантите од песните на Миладиновци печатени во другите зборници и списанија тој ги класификуваше според класификацијата што К. Миладинов ја употреби во својот Зборник — во 14 групи. Како што самиот објаснува, Е. Каранов првобитно имал намера да направи преглед и на соодветните стихови од песните во зборникот на Миладиновци и од песните — варијанти печатени во другите публикации, но се откажал од таквата замисла и готовност, поради тоа што песните во Зборникот на Миладиновци не се со нумерирани стихови, кое Каранов го сметаше за несомнен пропуст на Струшките браќа.

---

[51]) К. Шапкарев, Сборник... кн. II, бр. 377.

[52]) В. Качановский, цит. дело бр. 214.

[53]) ПСп., 1888 год. V, кн. XXIII—XXIV, стр. 864—880.

[54]) Ibid., стр. 867.

[55]) Покрај веќе спомнатите (тие на Е. Каранов и В. Качановски), дотогаш беше публикувана уште една варијанта — во ПСп., кн. XIV, стр. 309.

[56]) К. Шапкарев, Сборник... кн. III—IV, бр. 377. Втората варијанта, бр. 378, има само поинаков почеток во првите четириесет стихови, натаму продолжува исто како и претходната, а третата, бр. 482, е недовршена (има само 92 стиха).

[57]) Б. Ангелов — Хр. Вакарелски, Трем на българската народна историческа епика, София, 1940, стр. 256.

[58]) СбНУ, XII, стр. 89 (запис на Ал. Конев).
СбНУ, XIV, стр. 692 (запис на Е. Спространов).

[59]) Сборник за народни умотворения и народопис.

Овој труд претставува несомнен придонес во класификатарските потфати на македонската фолклористика; тој не е само прв таков обид кај нас, туку и до денес останува еден од ретките прилози од тој вид. Постарата наука прилично негативно го оцени Карановиот *Показалец*, забележувајќи му некои недостатоци, како:

„Показалецот од Ефрем Каранов на Бр. Миладиновиот Зборник ќе имаше поголема научна цена, ако имаше други наслови на песните"[60]). Или: „Показалец на песните, мошне неточен и само по заглавија, даде Е. Каранов"[61]). Меѓутоа, современата фолклористика поприфатливо го третира овој прилог на Е. Каранов, според која „еден од првите приноси кон систематизирањето на варијантите на бугарските народни песни претставува *Показалецот* на Е. Каранов"[62]).

Во следниот број на СбНУ, Е. Каранов публикуваше 26 кратки лирски (свадбарски) песни од Кратовско, кои претставуваат ценет материјал за запознавање на свадбените обреди во овој крај на Македонија.

Другите материјали што Е. Каранов ги објави во СбНУ не се во најтесна врска со фолклористиката, па затоа само ќе бидат споменати[63]). Едниот прилог е *Материјали по етнографията на некои местности в Северна Македония, които са смежни и с България и Сърбия* во, кој — пишуван во форма на полемика со прилогот на П. Драганов „Етнографический очеркъ славянской части Македонии"[64]) — Е. Каранов даде детални етнографски податоци за северните области на нашата татковина. Покрај другото, во овој свој труд Е. Каранов пишува и за делото на првиот македонски писател — рационалист Ј. Крчовски, давајќи изворни податоци за него, кои подоцна беа користени во книжевно-историската наука. Последниот материјал од Е. Каранов објавен во СбНУ беше прилогот *Паметници от Кратово* (кн. XIII, стр. 266—281) во кој се опишани девет стари ракописи (преписи на стари книги) од Кратово, публикувајќи го нивниот текст во целост или фрагментарно.

Секако, најзначаен публикуван труд на Е. Каранов претставува неговата кратка монографија за Румена војвода, печатена во Софија во 1886 година[65]. Пред сѐ, оваа монографија е прв и речиси единствен прилог од таков вид кај нас; освен тоа, таа претставува мошне жив и оформен портрет на оваа ајдутка, делумно оцртувајќи го и ликот на легендарниот Ињо војвода Малешевски[66]), за кого во оваа книга е речено дека „е нај-

---

[60]) А. П. Стоилов, Показалец на печатаните през XIX век български народни песни 1815—1860, I, София, 1916, стр. 38.

[61]) М. Арнаудов, Очерки по българския фолкор, София, 1934, стр. 102.

[62]) Сборник за народни умотворения и народопис, София, 1963, кн. L, стр. 8 (предговор).

[63]) Исто така не се земени предвид и Карановите прилози што се однесуваат на бугарската фолклористика: Няколко думи за „Кадин — мост" и за вярвания при съграждането нови здания, ПСп., София, 1884, кн. VII, стр. 128—134.

Змеят (аждер) и змията (зъмя) в българската народна поезия, ПСп., София, 1884, кн. IX, стр. 129—134.

[64]) „Славянски Известия", 1888.

[65]) Е. Каранов, Румена-войвода, очерк из осоговските планини, София, 1886.

[66]) Поопширно за животот и борбената дејност на Ињо војвода Малешевски види: В. Караманов — Т. Караманова, Ильо воивода, биографичен очерк, Кюстендил, 1968.

познатиот војвода од тие страни" (стр. 9). Е. Каранов го оцрта животот и ајдутската дејност на Румена војвода; откако дава прегледен географски опис на осоговските планини и реки и главните занимања на тамошното население, со што ја предочува средината во која се јавила Румена, тој сликовито изнесува низа моменти од нејзините борбени подвизи. Румена станала ајдутка на 26-годишна возраст и со својата чета од 16 души, претежно од кривопаланечките села, претставувала забележлив фактор во борбата против социјалните неправди и општествено-политичкиот гнет на подрачјето каде оваа „планинска царица" дејствувала.

Како значен прилог, монографијата за Румена војвода наиде на позитивен одзив кај современата стручна критика; така, на пример, софиското списание Н а п р е д ъ к, одбележувајќи го нејзиното излегување од печат, пишуваше: „Ние ги поздравуваме своите читатели со една нова и мошне полезна книшка речиси во секој однос. . . . Книшката на Г. Каранов е важна, како во географски, така и во историски и археолошки однос и тоа ѝ придава најголема предност"[67]).

VI.

Фолклористичкото дело на Е. Каранов, иако по обем не многу големо, претставува несомнено значаен придонес за нашата културна историја. Неговите собрани и публикувани фолклорни материјали покажуваат дека тој бил живо преокупиран со проблемите и развојот на македонското народно поетско творештво: интензивно го собираше во сите негови жанри и грижливо се трудеше да публикува што поголем број од народните умотворби.

Освен тоа, публикуваните фолклорни материјали го претставуваат Каранова како наполно квалификувана личност од подрачјето на филологијата и фолклористиката. Неговите студии во Одеса (истакнато жариште на преродбенски идеи кај нашите и бугарските интелектуалци) секако придонесоа тој да се задои со преродбенски замисли и да се определи кон соодветни потфати.

Работејќи на проучувањето и публикувањето на народното поетско творештво, Е. Каранов се пројави како автор на првата монографија и првиот показалец од подрачјето на македонската фолклористика. Но, не само печатените трудови на Е. Каранов го легитимираат него како еден од поподготвените, квалификуваните наши фолклористи; ласкавата оценка што ја доби неговиот ракописен зборник со кратовски народни умотворби се несомена потврда на Карановата стручност и подготвеност за фолклористички можности. Вистинска штета и загуба за нашата фолклористика е што оваа комплетно оформена збирка остана ненапечатена; на времето, нејзиното публикување бездруго ќе ја изврши својата благородна преродбенска улога. Но, и денес значењето на тие фолклорни материјали не ќе беше помало; тие ќе ја задоволеа потре-

[67]) Н а п р е д ъ к, София, 1887, год. I, бр. 8, стр. 4.

бата од еден солиден зборник со народни умотворби од Кратовскиот крај, каков се́ уште нема публикувано[68]).

Во случајот со заоставнината на Ефрем Каранов може да се сожалува за уште еден негов необелоденет труд: станува збор за Карановите спомени, кои — според кажувањето на неговиот син Цветан Каранов— ја опфаќаат детската возраст, односно школските години на овој наш истакнат фолклорист. Со оглед на фактот што својата рана школска возраст (до заминувањето во Цариград) Е. Каранов ја проживеа во Кратово, неговите спомени се однесуваат на личности и настани од македонскиот терен. Затоа тој ракопис на Е. Каранов претставува ценет извор на преродбенските години во Кратовскиот крај. Овој мемоарски прилог на Е. Каранов денес се чува во Окружниот народен музеј во Ќустендил и, според кажувањето на Ц. Каранов, претстои неговото скорешно публикување.

## СКРАТЕНИЦИ

БАН — Българска академия на науките.

БКД — Българско книжовно дружество.

Верк. — НАРОДНЕ ПЕСМЕ МАКЕДОНСКИ БУГАРА. Скупио Стефан И, Верковиħ, Београд, 1860.

ИА на НБ — Исторически архив на Народната библиотека „Кирил и Методий" София.

Милад. — БЪЛГАРСКИ НАРОДНИ ПЕСНИ собрани од братя Миладиновци Димитрия и Константина и издани од Константина. Загреб, 1861.

ПСп. — ПЕРИОДИЧЕСКО СПИСАНИЕ на Българското книжовно дружество.

СбНУ — СБОРНИК ЗА НАРОДНИ УМОТВОРЕНИЯ, НАУКА И КНИЖНИНА, София.

---

[68]) Таа потреба донекаде ја задоволува збирката на П. Михайлов „Български народни песни от Македония" (София, 1924), која содржи и народни песни од Кратовско.

## КОРИСТЕНА ЛИТЕРАТУРА

1) Ангелов, Б., „Слово о полку Игореве" на български, в. „Учителско дело", София, 1950 год. I, бр. 28, стр. 2.

2) Ангелов, Б. — Вакарелски, Хр., Трем на българската народна историческа епика, София, 1940.

3) Арнаудов, М., Очерки по българския фолклор, София, 1934.

4) Деятелността на кюстендилското читалище „Братство" за 42 години. Наредил: Ефрем Каранов. Кюстендил, 1911.

5) Динеков, П., Адам Мицкевич на български, „Език и литература", София, 1949 год. IV, бр. 3, стр. 231.

6) Документи за историята на Българското книжовно дружество в Браила, подбрали и подготвили за печат Петър Миятев и Георги Димов, изд. на БАН, София, 1958. год.

7) Каранов, Е., Прикаска за тъй, що цицая дваесе и пет години, „Периодическо списание", София, 1883, кн. V, стр. 116—123.

8) Каранов, Е., Описание на Кратовската каза, „Периодическо списание", Браила, 1876, кн. XI—XII, стр. 124—129.

9) Каранов, Е., Няколко думи за „Кадин-мост" и за вярвания при съграждането нови здания, „Периодическо списание", София, 1884, кн. VII, стр. 128—134.

10) Каранов, Е., Богдан — юнак, герой от сърбско-българската война, София, 1886.

11) Каранов, Е., Показалец на напечатаните досега в различни сборници и периодически списания, вариятни от песните в Сборника на братя Миладиновци, СбНУ, София, 1889, кн. I, стр. 157—175.

12) Каранов, Е., Змеят (аждер) и змията (зъмя) в българската народна поезия, „Периодическо списание", София, кн. IX, стр. 129—134.

13) Каранов, Е., Историко-топографически бележки за Урвичкий манастир (в Софийско). „Наука", 1881, кн. I, бр. 6, стр. 495—502.

14) Каранов, Е., Румена — войвода, очерк из осоговските планини. София, 1886 год.

15) Каранова, Л., Ефрем Каранов — први преводач на „Пан Тадеуш", лист „Адам Мицкевич", София, 1946, стр. 3, 5.

16) Летопис на БАН, кн. XI, стр. 51.

17) Кореспонденция на Д-р Константин Йос. Иречек с Марин Дринов, Годишник на Народната библиотека в София за 1923 година, София, 1924, стр. 213, 220.

18) Липовски, Б., Защо даваме трети превод на едно и също произведение, Илюстрация „Светлина", Пловдив, 1907 год. XV, кн. 9—10, стр. 2—7.

19) Пенушлиски, К., Постигањата на македонската фолкористика и нејзините задачи, „Литературен збор", Скопје, 1965 год. XII, бр. 3, стр. 17.

20) Поленаковиќ, Х., Страници од македонската книжевност Скопје 1952.

21) Стоилов, А. П., Показалец на печатаните през XIX век български народни песни, 1916 — том I; 1918 — том II.

22) Шапкарев, К., За народните ни умотворения, особно за песните. Бележка върху Кузман—Капидановата песен по обнародваните ѝ варианти. „Периодическо списание", София, 1888 год. V, кн. XXIII—XXIV, стр. 864—880.

*Tome Sazdov*

## EFREM KARANOV (1852—1927) — LIFE AND WORK

*Résumé*

On the base of existing literature and material as well as using the archival material (particularly the correspondence) concerning the life and activity of Efrem Karanov (1852—1927) from Kratovo, this work has the aim to give a review for the important work on the folklor of this collector and popularizator of the macedonian popular poetic creation. Regarding the fact that therf has not been enough written so far about the collectin and scientific work of E. Karanov in the scope of the folklore, this work enable us ackwaint with the life and creation of E. Karanov, who is belonging to the second generation of collectors and the people who popularized the macedonian folklore.

Discovering much unknown important folklore вy E. Karanov, the author of this work is particularly keeping at the problem of revealing the most important part of E. Karanov's collecting activity and his Collection of folklore from Kratovo district. Although Efrem Karanov handed over his Collection for publiching to the Bulgarian literary Association in Sofia it has not yet been published. Besides, the author states that without publishing of this Collection it is not possible to Estimate Karanov's creation of folklore, he is endeavouring to determine the placë of E. Karanov in the series of well-known collectors and people who popularized the macedonian folklore.

*Todorova Liljana*

## CONTRIBUTION À L'ÉTUDE DES CONTACTS CULTURELS FRANCO-YOUGOSLAVES JUSQU'À LA FIN DU XVIII[e] SIÈCLE

Avant le XVIII[e], les relations franco-yougoslaves, nécessairement limitées, ne se developpèrent que très lentement. Tout d'abord parce que les deux pays, situés bien loin l'un de l'autre, ne jouissaient pas de communications directes. Ensuite, parce que l'histoire de ces deux peuples, du moins jusqu'à cette époque, ne présenta pas de liens constants entre eux[1]). Il existait d'autres difficultés encore: au cours de leur dur passé, nos peuples, asservis et opprimés par différents envahisseurs, ont vu leur développement culturel entravé par toutes sortes de contretemps. De même que le territoire se trouvait politiquement morcelé en plusieurs provinces aux mains des Turcs, des Vénitiens, des Magyars et des Allemands, de même la culture se trouvait divisée en plusieurs petites sphères qui gravitaient autour des centres de culture étrangère. Plusieurs influences culturelles plus ou moins directes s'y sont enchevêtrées: influences byzantine, latine, italienne, allemande, russe etc. car, situés au centre des Balkans et au carrefour de l'Orient et de l'Occident, nos pays, par ce fait même, se sont trouvés soumis de toutes parts aux forces d'expansion voisines et exposés à des emprises culturelles diverses. L'influence française en particulier remonte à une date éloignée et, sans être, au début, uniquement culturelle, elle le fut cependant dès le Moyen Age.

Les premiers contacts directs des masses populaires françaises et yougoslaves remontent à l'époque des Croisades lorsque les Croisés de Provence, en route vers le tombeau du Christ sous la conduite du comte de Toulouse Raymond IV et de l'évêque du Puy, Adhémar de Monteil[2], traversèrent paur la première fois notre pays (1096). Venant d'Istrie et de Dalmatie, ils passèrent par les pays yougoslaves avant de continuer leur route vers Constantinople. Il y avait parfois parmi eux des intellectuels qui prirent plaisir à faire le récit de leur voyage. Tel fut le cas, au cours de la quatrième croisade (1202), de Villehardouin qui dans sa *Conquête de Constantinople* décrivit le passage

---

[1]) Dans l'histoire du peuple serbe, par exemple, il n'est enregistré qu'une seule alliance dynastique avec la France. C'est l'union de la princesse française Hélène d'Anjou avec le roi Uroš I-er.

[2]) P. Matković: *Putovanja po Balkanskom poluotoku za srednjeg vijeka*, Rad, 42, Zagreb, 1878, p. 90—91.

des Français à Zadar, et celui de Guillaume de Tyr, dont la *Chronique* relate les pérégrinations des Croisés dans les contrées chrétiennes, et entre autres, dans nos contrées. Aux Croisés ou plutôt aux jongleurs qui se trouvaient dans leurs rangs on peut attribuer, comme l'affirme N. Banašević[3]), la première influence des Français sur le plan culturel en Yougoslavie. Il existe en effet certaines analogies, certains traits communs entre leurs chants et leurs légendes d'une part, les chants serbo-croates, et notamment les chants kossoviens d'autre part. Cette influence est particulièrement sensible quand on compare ces derniers aux trois chansons de geste suivantes: *La Chanson de Roland, La Chanson de Guillaume* et *le Couronnement de Louis.* Leurs échos se retrouvent d'un côté dans les noms d'hommes en usage sur le littoral yougoslave à l'époque (Rolandus, Orlandus, Paladinus, Vivianus, Guiljelm, Karlo, Oliver Olivera); de l'autre, dans des chants de Kossovo ayant pour protagonistes Miloš Obilić et Vuk Branković, rivaux comme l'étaient Roland et Ganelon, ainsi que dans le chant *Uroš et les Mrnjavčevići* ou même dans certains chants relatifs à Krali Marko. Dans la littérature serbo-croate, il existait, déjà au Moyen Age, une version du roman de Tristan et Yseult, cet admirable drame de l'amour et de la mort. L'une des premières traces de l'inspiration française dans notre ancienne littérature, les chansons de geste mises à part, c'est le conte du *Chevalier Lancelot.* Le cycle carolingien nous a fourni Bauveau d'Antoin dont on retrouve le fond romanesque dans l'un de nos poèmes nationaux du cycle le plus ancien de Nemanjić (1168—1371): *Le Mariage du roi Voukašin avec la femme du chevalier Momčilo.* Il nous est également parvenu quelques contes du cycle antique telle la légende de la Guerre de Troie, *Rumanac Trojski.*

Bien que ces oeuvres, dues, à un certain degré seulement, à l'influence française, n'aient pas de valeur littéraire, elles donnèrent au génie national des Slaves l'impulsion nécéssaire à la création de poésies nationales.

Plus tard, après que la France eut noué des rapports amicaux avec la Turquie, elle accorda beaucoup plus d'attention à son ambassade auprès de la Porte et dès lors les relations avec Constantinople se firent plus actives[4]). Le chemin de Jérusalem qui passait soit par Venise et Raguse, soit par les vallées du Danube et de la Morava, pour gagner ensuite l'Asie-Mineure, devint alors très fréquenté. Les représentants diplomatiques et les fonctionnaires français qui passaient par là, donnaient, dans leurs rapports officiels ou dans leurs souvenirs de voyage, des informations et des observations de caractère politique ou économique concernant les pays qu'ils traversaient. Mais, très souvent, leurs informations étaient animées par des impressions personnelles, parfois même par des remarques sur le caractère des peuples qu'ils venaient de connaître et sur leur vie sociale. Il n'est pas difficile de dresser une liste de tous ces passagers occasionnels que le chemin menait en Orient pour des raisons politiques et dont les récits offrent souvent quelque chose

---

[3]) Nikola Banašević: *Les chansons de geste et la poésie épique yougoslave*, Moyen Age, 1960, Nos 1—2, p. 121—141.

[4]) Mirko Deanović: *Anciens cantacts entre la France et Raguse*, Institut Français de Zagreb, Zagreb, 1950, p. 9.

de plus intéressant que ce qu'on peut trouver dans les papiers officiels ou même dans les chroniques.

Parmi les voyageurs français du XIVe siècle qui ont publié des rapports sur la vie de nos peuples, le plus remarquable fut Guillaume Adam (*Directorium ad passagium faciendum ad Terram Sanctam*, 1332). Au siècle suivant, avec beaucoup plus de sympathie il y eut un autre Français, Bertradon de Broquière qui, en route vers la Grèce, traversa également certaines de nos provinces.

Au XVIe siècle, également il convient de donner une place particulière à Jean Chesneau, sécrétaire de l'ambassadeur de France à Constantinople, à Philippe du Fresne-Canaye, à Pierre Lescalopier et à Jean Palerne-Palerne qui s'intéressait même aux „mots esclavons'' et à la langue locale, sans en avoir, bien entendu, une véritable connaissance. Voici comment, par exemple, Jean Chesneau décrivait les femmes serbes dans *Le Voyage de l'ambassadeur francais d'Aramon* à *travers l'Herzégovine et la Serbie* en 1547:

„Vismes à costé la ville de Nisse anciennement bonne ville et aujourd'hui reduicte à un village: passames la riviere Morava. La plus-part des femmes de ce païs portent les cheveux coupez et autres les portent longs et un chapeau sur leur teste faict de drapeaux, sans aucune forme ne façon. Elles ont pendus des patenostres de verre et quelques pieces d'argent et anneaux aux oreilles semblablement. Et quant leurs marys ou leurs parens meurent, elles s'arrachent les cheveux et s'egratignent le visage avec des cris les plus estranges qu'il est possible d'ouïr. Les Grecques, en beaucoup d'endroictz, font le semblable, et croy c'est plus par une ancienne coustume ou par hypocrysie que pour regret qu'elles ayent''[5]).

Au cours de son voyage vers le Levant, Philippe du Fresne-Canaye traversa la Macédoine et décrivit en ces termes son passage à Skopje en 1573 où il resta deux jours:

„Mar per gratia d'Iddio trovammo la strada libera vedemmo una torre antica et alcune ruine di castelli nel monte, et sentimo la guardie Turschesche col suono di tamburi assicurando le caravanne. Indi uscimo in una gran pianura nel capo della quale è quasi nascosa da certi poggetti Scopia grandiss citta sita secundo alcuni nella Bulgaria ma al mio giuditio nella Macedonia servando i termini antichi et detta Stobi vicina dela Mygdonia. Vi passa un fiume Varder nominato.

Presso a Scopia vedemmo un bel Aqueducto tutto intiero ancora che conduceva l'acqua nella cittá ma hora è inutile essendo trovato l'uso di canali sotterranei molto piu commodi piu securi et di manco spesa. All' entrar della citta sono le ruine d'un castel antico et dentro di esso una chiesa greca. Ma quel che piu ci fece maravigliare furon i cimitieri che occupano piu spatio assai che tutta la citta, riempiendo tutti i monti d'intorno perche gli anni passati v'era stato una grandis-

---

[5]) Jean Chesneau: *Voyage de M. d'Aramon à Constantinople de* 1543 *à* 1555. Pub. par. Ch. Schéfer, Paris, 1887.

sima mortalita, et i Turchi non sepeliscono mai duoi corpi in un liogho. Questa terra ha un publico horrologio qual si sente per tutta la terra et batte le hore alla francese. E stato portato da Siget in Hungaria col suo maëstro il qual ha buono stipendio; et in tutta Turchia non ce ne un 'altro publico bene se (benche) i Turchi si dilettino assai di horrologgi et ne fanno conto grandiss. A Scopia sta il Berglierbei della Graecia quando non é in Stambil. In questo tempo i Turchi celebravano il loro Bairan grande con mille giochi et feste; et per questo vi stettimo due giorni in casa d'un gentilhuomo Raguseo"[6]).

Au XVIIe siècle, on peut citer les noms de deux bons observateurs, alertes et très curieux de voyage, dont les récits sont beaucoup plus détaillés: Quiclet et son compagnon Pouillet[7]). Quiclet, par exemple, s'attardant à la description de Belgrade nous a donné quelques remarques sur les divertissements de la population:

„Les Tchenghené, hommes et femmes, avec leurs danses et chansons au son de leur Kementhe; ou maniere de violon et de sautour, ou espece de manichordion; et leur Tchigour, ou façon de guitare à cinq cordes y sont assez agreables, nous en eusmes plusieurs fois le divertissement pendant nostre sejour[8]").

Dans les récits de tous ces voyageurs on trouve, ça et là, certaines indications sur les moeurs, les chants, les danses et les costumes des peuples yougoslaves, sur leurs cérémonies religieuses, l'état des caravansérails et des monastères, sur les rapports entre hommes et femmes etc. Leurs conclusions étaient souvent très subjectives, mais, il faut le reconnaître, le voyage dans les pays des Slaves du Sud était semé de difficultés de différentes espèces. S'il était plein d'intérêt pour un voyageur étanger, il était aussi très pénible et, alors qu'on commençait déjà à faire tant d'expéditions lointaines, ces pays, bien qu'à dix journées seulement de la France, y restaient pratiquement inconnus. La raison en était d'abord l'insuffisance des routes: si elles étaient sûres, elles étaient rares et ne reliaient que les grands centres. Les moyens de locomotion étaient nuls et il fallait avoir une santé robuste et pas mal de résolution pour s'aventurer dans ces régions où, en dehors des grands centres, il était rare de trouver un caravansérail, une auberge et des provisions de bouche. En plus, dans ces contrées on ne parlait que les langues slaves et, comme il était exceptionnel que les voyageurs connussent ces idiomes, ils devaient recourir à des interprètes avec lesquels ils pouvaient s'entendre, le plus souvent, en italien. Et, encore, ce n'était pas toujours facile.

Au XVIIIe siècle, l'intérêt de la France pour les pays des Slaves du Sud fut surtout d'ordre commercial. Après avoir perdu, en 1763, ses posses-

---

[6]) Philippe du Fresne-Canaye: *Le Voyage du Levant de Ph. du Fresne-Canaye* (1573). Pub. par H. Hauser, Paris, 1897.

[7]) Cf. V. Jelavić: *Doživljaji Francuza Poullet-a na putu kroz Dubrovnik i Bosnu*, Glasnik Zemaljskog muzeja u Bos. i Herc. XX, Sarajevo, 1908, p. 23—34.

[8]) Quiclet: *Les Voyages de M. Quiclet à Constantinople par terre*, Paris, 1664.

sions dans les Indes et en Amérique, elle y cherchait un débouché pour ses produits. Sauf une bande étroite du littoral adriatique, toute la Péninsule balkanique faisait alors partie de l'Empire Turc. Et la domination turque était à cette époque peu accessible à tout contact avec les civilisations étrangères. Mais, non loin de là, Raguse, seul état yougoslave indépendant, prospérait et possédait déjà une littérature florissante, formée partiellement à l'école de l'Italie. Les relations entre les Ragusains et le gouvernement français, malgré toutes les vicissitudes auxquelles elles ne pouvaient pas échapper en fonction des facteurs politiques ou commerciants, étaient devenues assez étroites et fréquentes pour que Raguse donnât une place d'honneur à la littérature française. Grâce à ces conditions favorables, dues à la liberté de la cité de Raguse, c'est là qu'ont jailli les plus anciens refléts de la culture française dans les pays de l'Adriatique orientale.

C'est là que dans la première moitié du XVIIIe siècle, on composa de nombreuses adaptations des pièces de Molière et qu'on les joua presque toutes. Cependant, signalons que même plus au nord de Raguse, la comédie *Georges Dandin* fut traduite par le poète croate Fran Krsto Frankopan (1643—1671) et que ce fut même une des premières traductions de cette pièce hors de France. Mais pour revenir à Raguse, la plupart des pièces de Molière, adaptées à des circonstances locales, y ont exercé la plus grande influence, phénomène qui ne cesse d'occuper les savants, notamment les comparatistes. Ailleurs aussi Molière fut joué: à Zagreb par exemple (1803), à côté de Charles de la Rue dont plusieurs tragédies furent traduites par Josip Sibeneg en 1766. Quant aux autres peuples yougoslaves, ils connurent cette oeuvre un peu plus tard, au début du XIXe siècle[9]). Les lecteurs serbes se délectèrent aussi à la pastorale de Marmontel *Adélaïde, La Bergère des Alpes*. Ce récit fut „serbisé" par le père de la littérature serbe Dositej Obradović qui y a puisé l'inspiration d'une de ses chansons lyriques[10]). Dans le domaine théologique, l'influence d'auteurs français est également à retenir. Ainsi, l'oeuvre capitale de saint François de Sales *L'Introduction* à *la vie dévote* (1608) a trouvé de fervents admirateurs chez nous, et dès le XVIIe siècle, on en comptait déjà une traduction de Miho Pučić et une autre, un peu plus tard, de Ivan Angjelić et de Salatić. En 1684, Dominik Bjanković donna une traduction de l'oeuvre de François Nepveu *De l'amour de Jésus Christ*. En 1790 le Slovène Antoine Linhard traduisit *Le Mariage de Figaro* et, en 1786 le Serbe Pavle Djulinac le roman de Marmontel *Bélisaire*, dix-neuf ans après la publication de l'original (1767). Ce même Pavle Djulinac avait utilisé également, au cours de la rédaction de son histoire du peuple serbe, parue en 1765, certains éléments

---

[9]) Récemment on a decouvert trois pièces de Molière adaptées en langue des pâtres aroumaines de Macédoine et de l'Epire. Les deux premières: *Le Malade imaginaire* et *l'Avare*, oeuvre de Costa al Cosmu, professeur au lycée roumain de Bitola, furent même jouées avec succès en 1888 par les élèves du village de Gopèche et de Bitola. La troisième pièce, *Fourberies de Scapin*, trouvée en manuscrit à Bitola par M. Božidar Nastev, était traduite par l'écrivain aroumain Nikola Batzaria qui avait adapté également les *Fables* de La Fontaine. Cf.: Božidar Nastev: *Molière chez les Aroumains* (in Annuaire de la Faculté de Philosophie de l'Université de Skopje, t. 17—18, Skopje, 1966, p. 235—266.

[10]) Jovan M. Žujović: *Influence intellectuelle francaise sur les Serbes* (Conférence faite à Paris le 8 mars 1918) Vannes, Lafolye frères, 1918, p. 23.

de l'historien français Charles Dufresne[11]). Jovan Rajić, lui aussi, connaissait l'oeuvre de Dufresne.

* * *

Après cette énumération des points de repère, forcément un peu sommaire, voyons maintenent de plus près les voies par lesquelles la France s'imposa à nos conceptions culturelles.

Les premiers contacts des Slaves du Sud avec la France furent ceux des navigateurs et des commerçants, des hommes d'affaires et des envoyés officiels, ceux aussi des jeunes gens avides de science qui voyaient dans l'Université de Paris, l'un des plus hauts foyers de la culture mondiale. Avant le XVIIIe siècle, c'étaient les influences byzantine, italienne et russe qui prédominaient dans nos sphères culturelles. Puis, „au XVIIIe siècle et plus précisément au cours des sept premières décades, l'influence russe l'emporta sur toute autre et ce n'est que pendant les trois dernières décades de ce siècle que nos regards se tournèrent vers l'Ouest"[12]). C'est seulement à partir de ce moment -là donc que nos étudiants en France devinrent de plus en plus nombreux. A leur retour au pays, ou même dans leur correspondance[13]), ils donnaient une impulsion nouvelle à la vie intellectuelle de leur ville, marquée au coin de la culture française. „Les Serbes, particulièrement, avaient la possibilité de connaître la langue, la culture et l'esprit français par l'intermédiaire des émigrés français du Banat et de la Bačka, ainsi que par des prisonniers et des colons français de la frontière militaire"[14]). Les contacts des Serbes avec la France étaient dûs également aux officiers et aux soldats enrôlés dans l'armée autrichienne pendant ses guerres contre la France. La poésie populaire serbe répandue surtout dans les villes porte des traces visibles de ces relations:

„Žalosni glasi stigoše
Putovat na vojsku.
Zato mi serce uzdiše
Jer ne znam Francusku..."[15]).

C'est ainsi que s'ouvrait la voie à un rapprochement entre ces deux milieux si différents. Tel fut aussi le moyen par lequel la France s'imposa dans nos milieux politiques et littéraires.

Nos écrivains de cette époque, exaltant par dessus tout les nouvelles idées rationalistes, tendent à créer une littérature didactique destinée au peuple,

---

[11]) Dimče Levkov: *Stranski vlijanija vo srpskata literatura od XVIII vek*, „Literaturen zbor" br. 4, Skopje, 1958, p. 242.

[12]) Ibid., p. 247.

[13]) Sur ce point consulter: Dr Mita Kostić: *Nekoliko idejnih odraza francuske revolucije u našem društvu krajem XVIII i početkom XIX veka*, Zbornik Matice Srpske, Serija društvenih nauka, 3, Novi Sad, 1952.

[14]) Dimče Levkov, op. cit., p. 241. Voir aussi: Dr Mita Kostić: *Prve pojave francuske kulture u srpskom društvu*, Sremski Karlovci, 1929.

[15]) En voici la traduction en français:

„Une triste nouvelle vient d'arriver
Il faut partir en geurre.
Et j'ai le coeur serré
Car je ne connais pas la France. . ."

Dimče Levkov, op. cit., p. 240, Cité d'après: Tih. Ostojić et B. Ćorović: *Srspka građanska lirika XVIII veka*, Sremski Karlovci, 1926, p. 32.

ainsi que le prônait „le siècle des lumières. „Grâce à cette orientation nouvelle, trois écrivains surtout pénètrent dans le domaine de la culture européenne: le Serbe Dositej Obradović et les Croates Matija A. Reljković et Tito Brezovački. Le premier en date fut Matija A. Reljković (1732—1798) qui, prisonnier militaire à Francfort, eut l'occasion d'entrer en contact avec les littératures allemande et française contemporaines, porteurs des idées du siècle des lumières. Sous cette influence, il écrivit son oeuvre la plus connue, intitulée *Satyr ou l'homme sauvage*[16]), toute pénétrée d'idées didactiques et sociales, inspirées par Montesquieu et J. J. Rousseau. L'autre, Tito Brezovački (1760—1805) était de Zagreb et se distingua sutrout comme auteur spirituel de comédies didactiques et patriotiques. Mais le plus remarquable des trois fut Dositej Obradović (1742—1811). Esprit cosmopolite, voyageur et moraliste infatigable, il parcourut l'Europe en tous sens, apprit toutes les langues eropéennes et lut presque tout ce qui était écrit jusqu'à La Bruyère et Voltaire. A travers les solutions qu'il donne dans ses oeuvres aux problèmes sociaux et spirituels, on entrevoit le rayonnement incontestable de la culture française. Il étudia à fond les encyclopédistes français, l'idéologie et surtout l'éthique des grands écrivains du XVIIIe siècle et adopta d'un coeur enthousiaste leur doctrine. Si aujourd'hui cette doctrine peut parfois paraître un peu naïve, au XVIIIe siècle elle était véritablement progressiste et préparait les esprits à l'indépendance intellectuelle et à l'avènement des conceptions philosophiques originales.

Cet esprit rationaliste s'introduisit également en Slovénie. Ses plus remarquables représentants y furent le baron Žigmund Zois (1747—1819) et le poète et pédagogue Valentin Vodnik (1758—1819). Le rôle de ce dernier fut très important surtout à l'époque de l'administration napoléonienne en Illyrie où il fut inspecteur des écoles. Il s'était fait alors l'interprète le plus éloquent des idées du progrès. Enthousiasmé par les grandes améliorations que les Français apportaient dans l'administration, la justice et le système scolaire, il écrivit le poème *l'Illyrie ressuscitée* où il glorifiait Napoléon pour avoir donné á notre peuple la possibilité de s'instruire.

* * *

Après avoir brièvement évoqué la dette de notre littérature envers la France, voyons, en sens inverse, l'intérêt que les Français portèrent à la littérature de nos peuples.

Bien que les récits des voyageurs français de l'époque mentionnée prouvent qu'ils étaient, sauf de rares exceptions, dépourvus d'ambitions littéraires et ne portaient qu'exceptionnellement intérêt aux lettres de nos peuples, l'on peut dire que ce sont eux qui éveillèrent la curiosité du public français à l'égard des peuples et de la littérature yougoslaves. Cet intérêt se réduisait au début presque exclusivement à la poésie populaire.

L'ouvrage qui attira pour la première fois l'attention du public européen en général et francais en particulier sur les Slaves du Sud, fut celui de

[16]) En croate: *Satyr illiti Divlji Csovik*. Il fit imprimer ce livre à Dresde en 1762. En 1799 à Osjek parut ûne version élargie.

дуктивност на *-ка*. Тоа што апелативните образувања не се толку чести, се објаснува со фактот дека *-ка* со истава функција среќава конкуренција од страна на други наставки од овој вид (*-е*, *-це*, *-че* и др.). Експресивното значење кај вaквите примери е главно добро запазено, но тоа сепак не значи дека одделни образувања од овој вид не ја изгубиле, повеќе или помалку, својата експресивност. Такви именки се среќаваат како кај апелативите така и кај личните имиња — некогашни галовни имиња, особено трисложните, на пример:

*вејка* или *гранка* (сп. рус. вея, схрв. грана), *врвка*, *груйка*, *дланка*, *елка*, *мерка*, *йечка*, *рейка* = *реиа*, *слинка*, *ќерка*, *шруйка*; *јагошка*, *йеиерушка* (в. пеперуга); или: *Донка*, *Рашка*, *Симка*, *Славка*; *Душанка*, *Иванка*, *Сшанимирка*, *Трајанка*, *Фиданка* итн.

Губењето на експресивноста кај вакви и слични примери се објаснува главно со подзаборавањето на основната именка, односно име, од кои се изведени, како и со честата нивна употреба, што е случај, впрочем, и со другите наставки од овој вид. Покрај губењето на ваквото значење, за одбележување при *-ка* е дека во одделни примери во народните говори (преку основното значење) се развила галовно-пејоративна нијанса: *шуџарка* („Тоде беше земјоделец и по малку *шуџарка*, џамбаз. . ." Ст. Попов, Толе Паша), каде *-ка* одговара на наставката *-инка* во примери од видот *мајсшоринка* и сл. Од друга страна, карактеристично е за оваа наставка дека со истава функција служи за закрепување или засилување на експресивната нијанса кај повеќе наставки. По пат на вкрстување со вакви наставки се добиени нови, т. н. деривативни наставки (сп. *-инка*, *-ешинка*, *-арка*, *-урка*, *-ушка*, *-ичка*) кои во современиот јазик, особено во народните говори, најчесто имаат значителна распространетост и продуктивност, така што не е можно да се одминат во работи од овој вид. Тука се задржуваме главно на поважните и пораспространетите од нив.

**Наставката** *-инка* (<*-ина* и *-ка*). Има различно потекло, но тука како наставка со деминутивно-хипокористично значење, кое е едно од нејзините основни значења, е добиена по пат на вкрстување на *-ина* и *-ка* (*ледина -ка*>*лединка*). Првата наставка (*-ина*) во случајов го задржува своето т. н. реално значење: предмет, поим или суштество со својство кое произлегува од основата, а втората (*-ка*) кај апелативите внесува деминутивна, односно деминутивно-хипокористична нијанса, а кај личните имиња главно хипокористична нијанса (*Павлинка* : *Павлина*). Добиена и затврдена на овој начин, таа отпосле по пат на метанализа се сфатила како одделна наставка и како таква минала и на примери со подруги основи, т. е. станала самостојна наставка (сп. *вра̄шинка*, *вреќинка*, *грединка*, *облачинка*, *йлошшинка*; *Илинка*, *Љубинка* и др.).

Со ова свое значење *-инка* е особено распространета во одделни западномакедонски и др. говори, од кои доста примери се навлезени и во литературниот јазик. Зависно од превладувањето на првата или втората компонента во значењето, примерите од овој вид можеме да ги разделиме на две групи: примери главно со деминутивно значење — кај апелативите и б) деминутивно-хипокористично или хипокористично зна-

чење — кај галовните имиња. Првите во случајов се образуваат од именска основа, а вторите од основни лични имиња. Образувањата од овој вид ја имаат следнава распространетост и особености.

а) *-инка* в о п р и м е р и с о д е м и н у т и в н о з н а ч е њ е:

*височинка, голинка, горнинка* или *нагорнинка, долинка, котловинка, ладовинка, падинка, патинка* 'патче, врвица', *планинка, рамнинка, стрмнинка, чистинка, ширинка* или *широчинка*; *вдлабнатинка, дупнатинка, искубнатинка, стругнатинка*, покрај *струготинка*; или: *белинка* („. . . ги галеше со скриени скршени лачиња брашнените *белинки*". Цв. Мартиновски, Луњинци, стр. 110), *ведринка, зеленинка, новинка, остринка, сининка, светлинка, темнинка*; *топлинка*; или: *воштинка, годинка, живинка* („Му се родило многу *живинка*. Секоја овца по две јагниња". БМ) или *животинка, јагуринка, рогозинка*, и др., аналогно на кои се добиени и образувања од видот *гадинка, вратинка, врекинка, грединка, летинка* („Секоја *летинка* — *детинка*, нар. поговорка), *месечинка, облачинка, плоштинка* (плошт), *сиротинка, чулчинка* дем од чул, и др., како и некои понови вакви примери: *готовинка, кабинка, машинка, новинка* („. . .стремејќи се да го очистиме нашиот јазик од некои туѓи остатоци или *новинки*, МЈ, I, стр. 123), *сардинка* и сл.

б) *-инка* в о п р и м е р и п р е д и м н о с о х и п о к о р и с т и ч н о з н а ч е њ е:

*Ангелинка* (:Ангелина), *Дафинка, Иринка, Катеринка, Николинка*; или: *Голубинка, Даринка, Илинка, Царинка* и др.

Освен кај двата вида приведени примери, наставката *-инка* е застапена и во низа други именки при кои треба да се одбележат следниве две особености: α) губење, делумно или полно, на деминутивното, односно деминутивно-хипокористичното значење, и β) развивање на нови нијанси од основното значење кои минале во одделни значења. Двеве особености, всушност, претставуваат основни тенденции кај *-инка* кои, меѓу другото, не можеле да не се одразат врз продуктивноста на оваа наставка. Се разбира, напоредно со посочените две тенденции, и тука не помала улога игра постоењето на други наставки со вакво значење, во дел од кои експресивната нијанса е обично поизразита или повеќе потцртана (сп.: *-е, -че, -ичка* и др.). Наставката *-инка* тука се карактеризира со следнава застапеност:

2) *-инка* в о п р и м е р и с о и з г у б е н а д е м и н у т и в н а и д е м и н у т и в н о - х и п о к о р и с т и ч н а н и ј а н с а в о з н а ч е њ е т о.

Како и при други наставки од овој вид, губењето на експресивната нијанса е предизвикано главно од замаглувањето или полното губење на врската меѓу изведената и основната форма, а во извесна мерка и од честата употреба на изведените форми. Од друга страна, слично губење се забележува и во примери кај кои е извршена диференцијација на значењето спрема она од основната именка (сп. на пр.: *кожинка* : *кожа*,

*лозинка : лоза*). Не е потребно посебно истакнување дека диференцијацијата на значењето воопшто претставува честа појава во јазикот и игра важна улога за богатењето на речникот на секој јазик. Меѓу именките каде *-инка* го изгубила своето основно значење, можат да се приведат, на пример, следниве образувања:

*боздинка* 'грутка боз', *бучинка* 'изабена и сл. буква', *ветвушинка* 'стар предмет' в. ветошина, *вечеринка* (лит.), *врапчинка* (дијал.) в. врабица, *главинка* 1. дем. од главина; 2. дијал. вид невестинска капа, *грлинка* (дијал.) 'платно или друга материја што се завиткува околу грлото', *калчинки* („. . . или пак со оние стари шарени селски *калчинки*. . ." Д. Солев, Окопнети снегови) : калчини в. калец, *карабинка* 'в. карабин', *кожинка* '1. дем. од кожа; 2. кожа од животно („. . . за да те ватам во стапицава да ти ја одерам *кожинката*". М. Цепенков, СбНУ, VIII, стр. 207), *кокошинка* 'вошка кај кокошките', *коринка* (дијал.) 'кора од леб и сл.' („. . .цвакајќи ја сувата *коринка*". Ст. Попов, Крпен живот), *лозинка* 'прачка од лоза', *месчинка* (дијал.) в. удина, *мешинка* '1. мешин, штавена кожа; 2. дијал. лушпа од грав и сл.', *орешинка* 'зелената лушпа на орев', *сланинка* '1. дем. од сланина; 2. дијал. цимиринка', *устинка* 'отворот на барде, стомна, шише и сл.', *шашинка* (дијал.) 'стеблото на афион, пченка и сл.'

Кон овие примери се однесуваат и низа други дијалектизми од видот *ластинка* (Тиквеш) 'жиличка што ја држи лубеницата за коренот', *лебинка* 'погача, леб', „*лободинка* 'лобода', *овазинка* 'див овес', *чеклазинка* 'житно растение', *крстинка* 'вез во вид на крстови', (Б. Видоески, Кумановскиот говор) и др.

Општо за приведените и ним слични примери е тоа што во голема мерка или наполно го изгубиле своето експресивно значење, така што денес се одликуваат главно со лексичко значење, т. е. претставуваат најразлични конкретизирани предмети и поими кои не се подаваат на друга класификација. Карактеристично за ваквите примери е, освен тоа, дека нивниот број постепено се зголемува за сметка на основното значење на *-инка*. Што се однесува до галовните имиња на *-инка*, за голем дел од нив е карактеристично дека денес имаат функција на службени лични имиња, притоа независно од тоа во која мерка се пази галовноста, на пример: *Даринка, Добринка, Илинка, Јасминка, Фросинка, Христинка* и др., што значи дека и примерите од овој вид се зафатени од процесот на губењето на експресивната нијанса на *-инка*.

3. Развивање на други нијанси во значењето на *-инка* кои минале во одделни значења.

Како што одбележивме погоре, основното значење на *-инка* во современиот македонски јазик во низа примери не е запазено. Но од друга страна, тоа послужило преку него да се развијат нови нијанси кои денес претставуваат одделни значења на оваа наставка, имено: а) плод од растение или растение и плодот, б) математичка дропка, и в) иронично-деминутивно значење. Секое од споменативе значења ее одликува со своја проблематика и застапеност:

а) П л о д  о д  р а с т е н и е  и л и  р а с т е н и е  и  п л о д:

При ова значење на *-инка* тргнуваме од именките на *-ина* што означуваат вид растение и неговиот плод, на пример: *капина*, *малина* и др. Со текот на времето, меѓутоа, станало нужда од разликување меѓу растението и неговиот плод. За оваа цел тука послужила наставката *-ка* со своето деминутивно значење. Добиената наставка *-инка*, запазувајќи го деминутивниот карактер во значењето, била врзана за значењето п л о д на таквото растение (*маслинка* : *маслина*). Еднаш веќе затврдена со ова значење, *-инка* се сфатила како одделна наставка и како таква минала и на други основи (сп. *буклинка* : *бука*, *глогинка* : *глог*, *шипинка* : *шип* итн.). Отпосле, меѓутоа, било извршено обопштување во таа смисла што, покрај основното значење (плод од дадено растение), почнала да го означува и самото растение, со што се изедначила со наставката *-ина*, на пример: *калинка* 'растение и плодот'. *капинка*, *малинка* и др., спрема кои е образувана и именката *боровинка* 'растение и плодот (< *бор-ов -инка*). Овој процес, т. е. опфаќањето на двете значења од страна на *-инка* во народните говори е нееднакво застапен, при што некои примери воопшто не се опфатени (сп. *буклинка*, *глогинка* и сл.). Со едното или двете значења, наставката *-инка* ја среќаваме, на пример, кај следниве именки:

*бобинка* в. црница, боболка — растение и плод, *боринка* (: *борина*), *буклинка* или *буквинка* 'плод од бука', *глогинка* 'глогов плод', *дудинка*=бобинка, *калинка* 'плодот и дрвото', *капинка* 'плод од капина', *маслинка* 'плодот и дрвото' (сп. „Откршнал гранка *маслинка*". БМ, стр. 377), покрај *маслина* („Коња си врза за тънка *маслина*". БМ, стр. 341), *муринка* или *мурвинка* 'плодот и дрвото' в. црница, *планинка* (дијал.) 'јагода', *трлинка* или *трнинка* 'плодот и самото растение', *шиклинка* (Жупа) 'шишарка од даб', *шипинка* 'шипов плод' и др., преку кои *-инка* минала и на примери што означуваат назив на дадено растение: *мевмединка* (дијал.), *слабинка* (дијал.) 'јоргован', *турчинка* (дијал.) и др. Од друга страна, понатамошно оддалечување од ова значење претставуваат примери од видот *гроздинка*, *шиблинка* 'бодлива прачка' и сл., кои го пополнуваат бројот на разгледаните примери на стр. 249 и 250.

б) М а т е м а т и ч к а  д р о п к а:

Деминутивниот карактер во значењето на оваа наставка во литературниот јазик е исползуван за обележување д р о п к а во областа на математиката. Истава функција, меѓутоа, покрај *-инка* ја има и наставката *-ина*, на пример:

„*половина* и *половинка*, *третина* и *третинка*, *четвртина* и *четвртинка*, *петина* и *петинка*, *шестина* и *шестинка*, *деветина* и *деветинка*, *стотина* и *стотинка*"[4]) итн., како и дијал. *полтинка* („Како се сечит јаболко на дванадесет *полтинки*". Материјали за преспанскиот говор, МЈ, кн. VII, стр. 192).

---

[4]) *Б. Конески*, Граматика на македонскиот лит. јазик, 1954 стр. 58.

Од двеве наставки со истово значење предност секако би требало да има наставката *-инка*, бидејќи втората *-ина* во примери што свршуваат на *-десеш*, а исто така и во оние на *сшошина*, означува приближна бројност.

**в) Иронично-демутивно значење:**

Затврдувањето на ова значење на *-инка* преку основното (деминутивно-хипокористичното) се објаснува со неговата природа, бидејќи обично обележува нешто мало, слабо, неразвиено и сл., поради што лесно добива и иронична, т. е. пејоративна нијанса. Следната етапа во доразвивањето на оваа нијанса е нејзиното превладување над основното, т. е. деминутивно-хипокористичното значење, со што се одвојува од него и станува посебно значење. Врската со основното значење сепак тука сè уште не е наполно прекината, што се гледа од фактот дека *-инка* кај ваквите примери не претставува наставка со изразито пејоративно значење, како што е тоа случај со наставките *-ишше* и *-ло* (*-ало*, *-ило*).

Кај именките од овој вид *-инка* означува лице, животно или предмет со својство од основата кое по квалитет и квантитет е нешто послабо одошто во основната именка. Така, на пример, *мајсшоринка* означува таков мајстор кој понешто разбира од мајсторската струка. Ова својство е веќе само по себе такво што ваквиот мајстор се замислува како неискусен и површен, т. е. претставува еден вид квазимајстор, со што ироничната нијанса тука сама се наметнува. Во народните говори ова значење на *-инка* има нееднаква распространетост. Особено често е, на пример, во полошкиот, поречкиот, кичевскиот и други западномакедонски говори, додека на повеќето источномакедонски говори обично не им е познато. Во литературниот јазик ваквото значење на *-инка* е застапено главно кај именките што означуваат лице, кое е, впрочем, најраспространето во повеќето наши говори. Меѓу именките со ваква нијанса во значењето можат да се приведат, на пример, следниве:

*будалинка* 'неинтелигентен човек, слаб со паметта', *војводинка* 'слаб, неугледен војвода' *измеќаринка*, *кмешинка* („А једни чорбаџије што сат мало позенгини, како *кмешинке*, па тија велат. . ." К. Пејчиновиќ, Огледало), *козаринка*, *мајсшоринка*, *овчаринка*, *офицеринка* 'неугледен офицер, офицер со мал чин', *йисаринка* („Кој не бил професор, учител, ситна *йисаринка* или било што од тој ред. . ." К. Чашуле, Раскази), *йойинка* („. . . колку вода протече а *йойинка* в село не видовме". Цв. Мартиновски, Луњинци), *свое-шинка* или *својшчинка* (Ст. Попов, Крпен живот, I) 'далечен роднина, но обично без пејоративен призвук', *шуџаринка*, *чаушинка* и др., како и примери од видот „*будал/еш/инка*, *глуйуќинка*, *шевеќелинка*, *шушракинка*"[5]) и понови образувања какви што се *йисашелинка*, *йоешинка* и сл.

[5]) *Т. Сшамашоски*, Градскиот тетовски говор, МЈ, год. VIII, кн. I. стр. 96.

**И р о н и ч н о-д е м и н у т и в н а** нијанса секако имаат и примерите од видот „*волинка, . . . коњинка, мажинка, куќинка, ӣрасинка*" итн., кои Видоески во „Кичевскиот говор" ги зема како аугментативи[6]). За одбележување при оваа нијанса во значењето на *-инка* е, освен тоа, дека му е својствена главно на македонскиот јазик, каде од спомнатите говори сè повеќе се затврдува и во литературниот јазик. Во оние српски и бугарски говори кои ја познаваат наставката *-инка*, оваа нијанса изгледа не е застапена или затврдена, при што на српскохрватскиот и бугарскиот литературен јазик во секој случај воопшто не им е својствена.

Од сето изнесено за наставката *-инка* се гледа дека, покрај основното значење, кое навистина е доста запазено, но се карактеризира со извесна ограничена распространетост, се развиле и други, секундарни значења, така што *-инка* и тука претставува, повеќе или помалку, продуктивна наставка, особено во посочените народни говори.

**Н а с т а в к а т а** *-улка* (< *-ула и -ка*). Слично на разгледаните наставки, претставува исто така дериватна наставка, која е добиена по пат на вкрстување на ароманската наставка *-ула* и домашната наставка *-ка* во примери од видот *кошула* (< лат. *căsulă*), *марула* и сл. + *-ка* > *кошулка, марулка.* Од вакви примери по метанализа се изделила нова наставка *-улка* која отпосле минала и на домашни основи, т. е. се образувани примери кои ја немаат наставката *-ула*. Домашната наставка *-ка* тука послужила за засилување на експресивната нијанса на *-ула* која кај последнава, по потекло странска наставка, била избледена или не се чувствувала. Нешто поголема распространетост именките од овој вид имаат главно во некои од народните говори (во дел од западномакедонските, јужномакедонските и др. говори). Самото образување на именките на *-улка* станува главно од именски основи. Од друга страна, карактеристично за образувањата со оваа наставка е секако фактот дека голем дел од нив денес наполно ја изгубиле некогашната експресивна нијанса. Деминутивно-хипокористична нијанса кај вакви примери обично се изразува преку наставката *-че, -е* и сл. Од оваа причина именките на *-улка* со запазена експресивна нијанса во литературниот јазик се доста ретки. Почесто од нив се среќаваат, на пример, следниве образувања:

*брадулка* дем. од брада, *гредулка, ѕвездулка* (В. Куноски), *снегулка* („Заледени со *снегулки* и *ѕвездулки*").

Бројот на примерите без експресивна нијанса или со изгубена ваква нијанса, како што одбележивме, во современиот јазик е значително поголем од приведените образувања, на пример:

*гадулка, грумулка, дудулка, јакулка* в. јакуцка, *качулка, марулка* = марула, *мразулка* = мрузулец или мразурец, -ка, *невестулка, цуцулка* в. цуцка, *чурулка* в. чурилка.

Со овие примери гласовно се совпаднуваат и именките *висулка* и *ӣуӣулка* кои се веројатно образувани спрема схрв. *висуљак, ӣуӣуљак*, како и именката *мрсулка* (< мрсул и -ка).

За **н а с т а в к и т е** *-еӣика* и *-уринка* в. стр. 290 и 293.

---

[6]) Македонски јазик, год. VIII, кн. I, стр. 81.

**Наставката** *-урка* (< *-ура* и *-ка*). Оваа дериватна наставка настанала исто така по пат на вкрстување, а имено од наставката *-ура*, која обично има пејоративно значење, но која во нашите говори воопшто е слабо застапена, и наставката *-ка* со деминутивно значење, кое во случајов надвладало над значењето на *-ура*, така што новонастанатата наставка се карактеризира со деминутивно или деминутивно-хипокористично значење, на пример: *кожура* (во нашите говори денес најчесто без пејоративна нијанса во значењето) и *-ка*>*кожурка*. Од вакви примери со метанализа се сфатила како одделна наставка, така што ја среќаваме и во примери кои не се познати со наставката *-ура*. Инаку образувањата на *-урка* нешто повидлива распространетост имаат главно во одделни западномакедонски говори, но независно од тоа оваа наставка придобила извесна продуктивност и во литературниот јазик, на пример:

*кукурка*, покрај *кукурче*, *кукарка*, *мразурка*, покрај мразурец, мразулец, мразулка, *теслурка* (: тесла), *чашурка* и др.

Извесни примери од овој вид сепак ја изгубиле експресивната нијанса во значењето. Таков е случајот, на пример, со именката: *гајдурка*, покрај гајдуница, *кожурка* в. кожурец, *печурка*, *чешмурка*, *чучурка* в. шопурка и др. Од друга страна, некои примери на *-урка* само гласовно се совпаднуваат со образувањата од овој вид, поради што се исто така без експресивна нијанса во значењето, односно се употребуваат напоредно со формите без *-ка* (сп. на. пр. *мисурка* и *мисур*, *тутурка* и *тутур*, *шопурка* и *шопур* и сл.).

**Наставката** *-ушка* (< *-уша* и *-ка*). За оваа дериватна наставка е карактеристично дека е застапена во примери со различни основи — именски, придавски, глаголски и синтагми (*врекушка*, *голушка*, *вртимушка*, *наглавушка* и сл.), што не може да не се одрази врз значењето на ваквите примери. Деминутивна, односно деминутивно-хипокористична нијанса во значењето имаат главно примерите од типот *врекушка* и некои други што се образувани спрема нив. Примерите од овој вид не се многубројни, но за разлика од оние на *-уша*, кои претставуваат ретки дијалектизми, познати им се на повеќето наши говори, а во извесна мерка и на литературниот јазик, така што при потреба можат да се образуваат нови примери. Тука се однесуваат, на пример, следниве образувања:

*врекушка* (: врека), *капушка*, *кукушка*, *нивушка* и др., аналогно на кои е образувано *залагушка* и др., со кои случајно се совпаѓаат и примерите *гугушка*, покрај *гугутка*, *темјанушка* и др.

Освен во приведените примери, *-ушка* е застапена и во примери од видот дијал. *гакушка* (: *гакушко*), како и во извесен број други образувања, каде главно ја изгубила својата експресивна нијанса. Меѓу нив спаѓаат, на пример, следниве:

*брбушка*, *виљушка*, *врбушка* 'врбова прачка; грмушка', *градушка*, *гравушка*, *грмушка*, *кркушка*, *кромидушка*, *менгушка*, *пенушка*, *трбушка* и др.

За наставката *-ичка* (< *-ица* и *-ка*) в. стр. 268.

**Н а с т а в к а т а** *-ко* (< *-ко*). Претставува прасловенска наставка која со поголема или помала распространетост е застапена во сите современи словенски јазици. Образувањата на *-ко* се изведуваат од именска, придавска и глаголска основа, како и од извесен број синтагми и сложенки. Зависно од основата, кај именките на *-ко* се изделуваат следниве основни значења: а) носител на својство, б) номен агентис и в) деминутивно-хипокористично значење, преку кое се развило и се затврдило и г а л о в н о-п о д б и в н а нијанса. За одбележување е, освен тоа, дека со исклучок на примерите *јаболко* и *клойко* (дијал.), покрај *клойче*, кои се од среден род, другите именки на *-ко* се од машки род. Оставајќи ги настрана првите две значења, тука се задржуваме на последното значење, како и на добиената преку него галовно-подбивна нијанса.

а) *-ко* в о п р и м е р и с о д е м и н у т и в н о-х и п о к о р и с т и ч н о з н а ч е њ е.

Примерите од овој вид се образуваат од именска основа, а самото деминутивно-хипокористично значење е едно од најстарите значења кај именките на *-ко*. Од двете нијанси што ги има ова значење — првата (деминутивната) во современиот македонски јазик е главно наполно изгубена, т. е. ваквите образувања денес не се сфаќаат како деминутиви (сп. *јаболко, клойко*, покрај *клойче*, и сл.). Прашање е, меѓутоа, дали сите примери од овој вид воопшто имале ваква нијанса во значењето, бидејќи за некои од нив е карактеристична неутралната функција на *-ко*, која е исто така една од основните кај многу наставки. . . Наполно подруг е случајот со втората нијанса на *-ко* која, макар што е исто така во низа примери забришана или наполно изгубена, во принцип добро се пази. Застапена е главно во следниве случаи: а) кај именки што укажуваат, односно обележуваат блиска родбинска врска или наклоност спрема некое лице; б) кај лични имиња; и в) во примери кои претставуваат персонификација на животни или други поими. Овие три групи именки ја имаат следнава распространетост:

а) *байко* или дијал. *бацко, брайко, внучко* („ти сега одиш, *внучко*, ама ако ти затребам нешто, не стегај се, прати ми збор". Ј. Бошковски, Луѓе и птици), *душко, зейко, свайко, синко*; *бабајко, сшарејко, йосинко, сшројничко*; *овчарко* („. . .те молам, бре *овчарко*, не тепај го. . ." М. Цепенков, СбНУ, т. XIV, стр. 154);

б) *Борко, Васко, Влайко, Драшко, Јовко, Нацко, Кочко* (Костандин), *Дичко* (Димитар), *Јошко, Мишко, Ташко* (Анастас) итн.

За одбележување е тука дека преку ваквите примери наставката *-ко* минала и на некои муслимански имиња од видот: *Иско* или *Уско* (< Усеин), *Речко* (< Рецеп) и др.

в) *волчко, ешко, зајко, змејко, кукурајко, йрчко* („Зошто, бре *йрчко*, гризиш јаглење". М. Цепенков, СбНУ, VIII, стр. 220), *рачко* („И зборува *рачко*, млад стројничко". В. Николески, Крај огниште), *йаралешко* (сп. *ешко йаралешко*); или: *виорко, северко* 'северен ветар', *снешко; сончко, месечко, сечко, јануарко, сейшемврико* и др.

Кај приведените и ним слични примери х и п о к о р и с т и ч н а т а нијанса на *-ко* е главно добро запазена. Ваквата нијанса честопати варира, при што нешто повеќе е потцртана во примери од видот *бацко, внучко, месечко*; *Ицко, Нацко, Сашко* и сл., каде *-ко* обично ја засилува експресивната нијанса на наставките *-це, -че* и *-ше*. Што се однесува до распространетоста на ваквите примери, останува факт дека нови примери ретко се образуваат, кое секако не зборува за изразита продуктивност на *-ко*, и покрај тоа што образувањата од овој вид се сосем обични и доста распространети. Од друга страна, и тука, слично на други образувања со вакви наставки, х и п о к о р и с т и ч н а т а нијанса во доста примери е изгубена, поради што се совпаднале со основната именка, односно служеното име, со кое дридобиле нова функција. Ваквите случаи се обично најчести кај првиот и вториот тип образувања. Спорадичното губење на оваа нијанса кај примерите на *-ко* е обусловено главно од тоа дали основната именка се пази или е подзаборавена, односно наполно потисната од изведената именка, каков што е случајот, на пример, со образувањата од видот *брајко, вујко* (сп. пол. *wuj*), *нунко, сшрико, шашко* или дијал. *шејко* (БМ), *цацко, чичко*; или: *сшарејко, сечко* и др. Во случаи кога основната именка не е потисната од изведената, х и п о к о р и с т и ч н а т а нијанса кај *-ко* е главно редовно запазена (сп. *зешко* : *зеш, свашко* : *сваш, синко* : *син* и сл.). Губењето на оваа нијанса при *-ко* е исто така често во примери што означуваат машки лични имиња, но кои всушност претставуваат галовни форми. Главна причина за губењето на ваквата нијанса кај *-ко*, слично на други наставки од овој вид, е секако честата употреба на галовната форма, што доведува до подзаборавање и наполно потискување на основното име. Во вакви случаи споредувањето меѓу основното и изведеното име изостанува, односно последново го заменува првото (основното), со што ја губи својата експресивност, на пример:

*Ангелко, Неделко, Сшоилко, Темелко*; *Бранко, Велко, Живко, Здравко, Јанко, Левко, Пешко, Славко, Сшанко, Трајко* и др.

Губењето на експресивната нијанса во вакви примери е сепак изразено во нееднаква мерка и воопшто претставува доста сложен и незавршен процес. Од друга страна, треба да се одбележи и тоа дека некои вакви имиња веројатно и немале експресивна нијанса во значењето или во секој случај одамна ја изгубиле, на пример : *Марко, Неделко*; *Босилко, Василко, Темелко* и др.

2. *-ко* в о п р и м е р и с о п о д б и в н о-г а л о в н а н и ј а н с а в о з н а ч е њ е т о.

Ваквата нијанса во значењето кај примерите на *-ко* можела речиси во еднаква мерка да се развие како од именките со придавска така и од оние со глаголска основа, т. е. преку значењето н о с и т е л н а с в о ј с т в о или преку n o m e n a g e n t i s, кое исто така може да мине во н о с и т е л н а с в о ј с т в о. Подбивната нијанса тука првобитно била секундарна, односно случајна, која се затврдила преку примери образувани од придавска или глаголска основа, која сама по себе означува

нешто неубаво или непријатно. Отпосле од такви примери наставката *-ко* со оваа нијанса минала и на примери со именска основа при кои, меѓутоа, подбивниот елемент е главно секогаш присутен. Така, во современиот јазик ваква нијанса во значењето имаат, на пример, образувања од видот *симидарко, свадбарко*; *вљубенко* и сл., основата на кои сама по себе не содржи ништо негативно, а тие сепак редовно се придружени од подбивна нијанса во значењето. Меѓу именките со ваква нијанса во значењето можат да се изделат, на пример, следниве образувања:

а) Од глаголска основа:

*брболко, брблајко* или *брборко, бречко* (дијал.) 'плачко', *бричко* 'оној што гледа секогаш да е избричен, мазен и кој во тоа претерува', *буцко* 'буцкало', *влечко, дрдорко, задирко*, покрај *задорко, закачко, зејко, клечко, кокорачко, лашко*, покрај *лажго* < лаж-ко), *мочко* или *йомочко, мрморко, нейослушко, йлачко, йосерко, йрцко* 'плашливко', *йрчко* („. . .сезналец и невозможен *йрчко*". К. Чашуле, Раскази), *шмрчко* (Матов, СбНУ, VIII), *сйанко* („Таков е тој голем спанко", Ж. Чинго, НП, стр. 157), *цимулко*, дијал. *црцко* и др.

б) Од глаголски придавки:

*вљубенко, вообразенко* (лит.), *здрвенко, некрсйенко, немиенко, нейранко, несйанко*, покрај *йосйанко, расийанко*; или *бегалко* 'оној што бега од дома, од училиште и сл'.

Без подбивна нијанса во значењето, односно лексикализирани примери претставуваат именки од видот *оживелко* 'кромид' (сп. гатанката „*Оживелко, живелко*, со дванаесет кожи завиен". Матов, СбНУ, VIII). Експресивната нијанса е, меѓутоа, добро запазена во примерот *сукнайко* (Ст. Попов).

в) Од именска основа:

Особеност кај образувањата од овој вид секако претставува фактот дека придавањето на *-ко* најчесто станува кон именките на *-ар, -еш* (< *-еж*), *-уш* кои по пат на метанализа се сфаќаат како дел од наставката *-ко*, така што се добиени дериватните наставки *-арко, -ешко, -ушко, -урко* кои, повеќе или помалку, истапуваат и како самостојни наставки, задржувајќи ја споменатата нијанса на *-ко*, на пример:

*-арко*: *бечварко* 'ироничен назив за оној што носи бечви', *гаќарко* или *гаќешко, гаќешарко* '1. лесно облечен човек; незрел човек', *граварко* или *грашарко* 'грашар', *гнојарко* (дијал.), *кромидарко, симидарко, свадбарко*;

*-ешко*: *брбешко*, дијал. *гъдгулешко* 'скокотлив човек', *крадешко, момешко* (Дебарско) < моми = мами, *мрзешко, йрдешко, смрде-*

*шко*; или: *лајнешко*, *партaлешко*, покрај *партaлко*, *торбешко*; *-ашко*: *пепелашко*;

*-ушко*: *клапушко*, *гаќушко*, *лигушко*, *мекушко*;
*-урко*: *мазнурко* 'мазник' и сл.

Придавањето на *-ко* кон примери без споменатите или други слични наставки е далеку поредок случај. Такви се, на пример, образувањата од видот *гурелко* (гурелавко) или (дијал) *дрлко*, *мешко*, *мрсулко*, *пиперко* 'лут, избувлив човек' (сп. и прекар *Пиперковски*). Од друга, страна, за одбележување е исто така дека еден дел од ваквите образувања со исто значење се среќаваат и без наставката *-ко*, на пример: *грашар*, *симидар*; *лајнеш*, *смрдеш*, *торбеш*; *клапуш*, *лигуш* и др.

г) Од синтагми и сложенки:

*безгаќешко*, *ветрогонко*, *лиживаганко*, *неранимајко*, *пољубознајко* (И. Сланштанец, Времиња и луѓе), *сезнајко* и др.

Карактеристично за примерите од сите четири групи е дека всушност означуваат носител на својство што произлегува од основата, т. е. имаат значање кое им е својствено на примерите изведени од придавска основа. Сепак постои извесна разлика меѓу нив, бидејќи именките од овој вид се разликуваат по тоа што обично редовно содржат иронична (подбивна) нијанса, независно од својата основа (сп. *симидарко*, *свадбарко*), додека кај првите ваквата нијанса во значењето зависи само од основата (сп. *лабавко*, *дремливко* итн., но: *убавко*, *црвенко* и сл.). Од друга страна, образувањата од овој вид се разликуваат од оние со придавска основа и по тоа што обично имаат и преносно значење со пејоративна нијанса (сп. *прцко*, *бегалко*, *грашарко*, *безгаќешко* и др.).

**Наставката** *-ок* (< стсл. *-ъкъ*). Со нешто поизменет гласеж, застапена е во сите словенски јазици. Во современиот македонски јазик со неа се образуваат именки од различни основи, при што оние кои се изведени од именска основа имаат неутрално, структурално или деминутивно-хипокористично значење. Тука се задржуваме на последново.

При ова значење *-ок* се среќава и во форма на *-чок*, која е добиена со вкрстување на *-че* и *-ок*, каде последнава служи за засилување на експресивното значење на *-че* (сп. *дарче* и *-ок* > *дарчок*). За разлика од повеќето наставки со експресивна нијанса во значењето (сп. *-ка*, *-ко*, *-е*, *-це*, *-че* и др.), образувањата на *-ок*, *-чок* не се застапени во сите наши говори и имаат главно ограничена распространетост и во говорите што ги познаваат. Литературниот јазик ваквите образувања сепак ги прифаќа, така што претставуваат еден вид продуктивна категорија, особено во поезијата. Во однос на повеќето други вакви наставки особеност кај *-ок* претставува дека експресивната нијанса во значењето тука преовладува над деминутивната нијанса (сп. *браток* : *братче*). Во современиот јазик именките од овој вид се образуваат од именки од машки род, на пример:

*-ок*: *брашок* (БМ, СбНУ, VIII), *грашок* '1. гравче; 2. срв. грашак', *грехок* (БМ), *дренок*, *зборок* („Помина по тува Виша да ја вида, *Зборок* да ѝ реча". БМ, стр. 388), *лисшок*, *огинок*, *ӣрсшок*, *синок*, *сонок* и др.

И покрај тоа што експресивната нијанса е обично добро запазена, некои вакви примери се веќе без таква нијанса во значењето. Таков е случајот со именките: *венок* (Малешевско) 'невестински украс за на глава', дијал. *цавшок* 'в. цвет, цут'.

*-чок*: *вешерчок*, *гнојчок* („Ако им фрлиш *гнојчок*, ќе земиш нешто". И. Сланштанец, Времиња и луѓе, стр. 13), *грефчок* (А. Белиќ, Галички дијал.), *дарчок* („Шчо ќа мене *дарчок* ме даруват, сиот *дарчок* тебе ќа поклона", нар. песна од Дебарско, СбНУ, VII, стр. 97), *денчок*, *дремчок* (Мазон), *зборчок* (нар. поез.), *зрачок* (дијал.), *ловчок* („. . .си отиде *ловчок* да си ловит". СбНУ, VI, стр. 51), *малчок* < тур. mal 'имот', сп. „. . . та ем ќе има работница во куќата, ем *малчокош* и сета сермиичка ќеше да остане за вија моите дечуманци". Ст. Попов, Крпен живот, I, стр. 114), *мрачок* (Ст. Попов, Опасна печалба, стр. 31), *овевчок* (Порече), *речок* („Ошче *речок* не изрече, реч отиде дур на царот". СбНУ, VI, стр. 14), *сончок* („. . .ела *сончок*, ела *дремчок*". Мазон) и др.

Поради губењето на врската меѓу изведената и основната именка, и тука во некои примери дошло до губење на експресивната нијанса во значењето, при што некои од нив послужиле за диференцијација на значењето. Од ваков вид се, на пример, образувањата: *јачмичок* или *смичок* (Тиквешко) 'чирче на клепките': *јачмен;* или дијал. *ойинчок* 'опинок' („. . . а Илко си плукна на *ойинчокиüе* и, де бре, а бре, уште каде ручек време стаса в село". Ст. Попов, Крпен живот, I) и др. Тука не спаѓаат, меѓутоа, примери од видот *дидљок* (дијал.) 'дедиште', кој е изгледа изолиран и при кој пејоративното значење можело да се развие преку некое друго значење на оваа наставка.

При споредба на примерите на *-ок* и оние на *-чок* лесно се забележува дека последниве се пораспространети, што секако се должи на нивната врска со образувањата на *-че*, која е една од нашите најраспространети наставки со експресивно значење. Треба да се одбележи, меѓутоа, дека и покрај ваквата врска, обично не доаѓа до нивното заменување, односно замешување, бидејќи овие на *-ок*, *-чок* имаат подруга функција од образувањата на *-че* (сп. *брашок* : *брашче*).

**Наставката** *-ец* (< псл. *-ьць* < иевр. *-ико*). Потекнува од псл. наставка *-ьць*, која како доста распространета истапува уште во старословенскиот јазик, а таква е, повеќе или помалку, и во современите словенски јазици. Промени кај неа се забележуваат главно во однос на некои значења и функции кои се развиле во поново време (сп. на пр.

поткрепување на наставката *-јанин* во примери од видот *велешанин* + *-ец* > *велешанец* со што е изделена деривативната наставка *-јанец*), или пак обратно — станале слабопродуктивни (деминутивното значење).

Во современиот македонски јазик *-ец* кај именките образувани од именска основа се карактеризира со следниве две функции: неутрална или структурална функција, и б) деминутивно-хипокористично значење, кое во случајов претставува предмет на разгледување. Особеност доста карактеристична за образувањата од вториот вид примери е секако тоа што еден дел од нив наполно ја изгубил својата експресивна нијанса (сп. на пр. полно губење на ваквата нијанса: *венец, ѕвонец, јармец, клинец, колец* и др.). Во резултат на оваа промена во значењето на *-ец*, последнава во современиот јазик истапува предимно со хипокористична нијанса, која првобитно била секундарна, односно придружна кај неа. За постоењето на деминутивната нијанса кај оваа наставка денес заклучуваме главно спрема ваквите примери во другите словенски јазици, во дел од кои се пази, како и од извесен број називи за место од видот *Градец* (сп. и *Подградец*), *Крстец, Манастирец, Прилепец, Цуцулец* (ритче во Барово, Тиквеш) и кои веројатно исто така можеле да имаат таква нијанса. Но, додека деминутивната нијанса е главно изгубена, втората (галовната) се проширила за сметка на првата, при што *-ец* со неа претставува доста распространета и продуктивна наставка, на пример:

> *бостанец, ветрец, гласец, градец, грашец,* покрај граше, гравче, *гробец* („Им ископа еден *гробец,* Си закопа девет деца". БМ, стр. 360) *динарец* („А за винце пак ќе се напијат, ако им остане некој *динарец*. . ." Ст. Попов, Крпен живот, II), *дождец, животец,* („. . .ќе ни биде добар *животецов*") Ж. Чинго, Нова Пасквелија), *ѕдивец, братец* („Не брзај, *братец,* ќе дојде редот и на тебе". Ж. Чинго, НП), *имотец, лебец, листец, медец, народец* („И кога ќе видиш *народецот* си има работа". И. Сланштанец, Времиња и луѓе, стр. 52), *огинец* или *огнец, пламенец, прашец* (сп. цветен *прашец* и сл.), *расолец, сапунец* („. . . што мака имам аџи штрко. Немам си *сапунец*". М. Цепенков, СбНУ, XV, стр. 156), *снежец, тутунец, цветец, шеќерец* („. . .да има мавца, мевце, *шекерец* и јајца, рамна во Мариово не ќе ѝ биде ниедна домаќинка". Ст. Попов, Крпен живот, I, стр. 71) и др., аналогно на кои се образувани и *капиталец, приходец* и сл.

При образување на вакви примери од именки што свршуваат на *-к* се врши редување, односно *к* минува во *ч*, на пример: *босилчец, зрачец, мозочец, човечец* („*Човечец* со слабичок врат. . .", превод од „Мојот американски аџилак" и др.

Од изнесеното за наставката *-ец* се гледа дека примерите со посоченото значење се доста распространети, како во народните говори така и во литературниот јазик. Не помалку важен факт во поглед на продуктивноста на *-ец* со оваа нијанса во значењето е секако видот на приведените и ним слични примери. Имено лесно се забележува дека

меѓу нив речиси нема наследени примери, т. е. претставуваат понови и најнови образувања кои, слично на примерите со наставката *-ок*, се изведуваат од именки од машки род. Од друга страна, отсуството на експресивната нијанса во примери од видот *дулец*, *трупец* и сл. не може да се земе како карактеристично за оваа наставка.

**Наставката** *-е* (< стсл. -ѧ). Има прасловенско потекло, при што во старословенскиот јазик служела за обележување на млади суштества. Образувањата на -ѧ се среќаваат веќе во црковнословенските споменици (сп. „агнѧ, покрај агньць, клюсѧ, козьлѧ, покрај козьлишть, осьлѧ, отрочѧ, овьчѧ, жребѧ[8]) и др. Сепак во поранiот старословенски период изгледа уште не била затврдена како продуктивна наставка, поради што не нашла соодветен одраз во старословенските споменици. Тргнувајќи од овој момент, Вондрак го заклучува следново: „wir finden hier im Aksl. noch nicht дѣтѧ, курѧ, телѧ, sondern dafür дѣтишть, куръ, тельць", о. с. стр. 664, § 690. Во подоцнежните текстови, меѓутоа, ваквите примери се во секој случај доста распространети, што значи дека *-е* како наставка рано се затврдила. От споменатите и слични образувања таа отпосле минала и на примери при кои воопшто означува нешто мало или мило, т. е. не само суштество туку и предмет, дел од телото и сл. со експресивна нијанса. По овој начин дошло до проширување на основното значење на *-е*, што нашло одраз и во распространетоста, односно продуктивноста на оваа наставка.

Во современиот македонски јазик *-е* спаѓа меѓу почестите наставки од овој вид, која истапува со две нијанси — деминутивно-хипокористична и хипокористична. Првата од нив е застапена или преовладува главно кај именки што обележуваат предмети, делови од телото и други поими, а втората кај суштества, вклучително и лични имиња — машки и женски. Некое постриктно делење на овие две нијанси одвај ли е можно, бидејќи и двете носат субективен печат, при што малото секогаш собудува извесни симпатии и сл. Така, земајќи го предвид општото делење на именките од овој вид, можат да се приведат, на пример, следниве образувања:

а) Апелативи:

*воле*, *гуде*, *еже*, *ждребе*, *ѕвере*, *јагне*, *јаре*, *јуне*, *маче*, *мече*, *овне*, *петле*, *пиле*, *прасе*, *прле*, *прче*, *сокле*, *теле*; *брате*, *дете*, *маже*, *моме*, *сине* итн., како и именки од видот *внуче*, *волче* (: волк), *девојче*, *зајаче*, *чавче*, *човече*; *зелниче*, *облаче*, *сандаче* и сл. кои денес во јазичната свест се сфаќаат со наставката *-че*; или: *меше*, *муце* (муцка), *ноже*, *нокте*, *носе*, *прсте*, *раче*: или: *блузе*, *грне*, *книже*, *коше*, *крошне* (Ст. Попов), *кукле* („Играше со *кукле* свое и му скина раче". В. Куноски, Ѓерданче), *мосте*, *стомне*, *торбе*, *чевлиња* (В. Куноски), *чешле*; или: *листе*, *празе*, *цвете*; *ветре* и т. н.

[8]) *Vondrák*, Vergleichende slavische Grammatik, I, 664.

б) Лични имиња:

*Ане, Боре, Веле* (*Велјан*), *Владе, Диме* (Димитар,-ија), *Кире, Ристе, Симе*; *Грозде, Кате, Лиле, Маре, Наде, Стојне*; или: *Доне* (*Андон*), *Мите, Коле*; *Вене* (Невена), *Доре* (Тодора), *Жане* (Снежана), *Виле* (Виолета), *Цоне* итн.

Кај приведените примери секако прави впечаток фактот дека претставуваат двосложни именки. Повеќесложните образувања се далеку поретки и се среќаваат предимно кај лични имиња од видот *Ангеле, Јанкуле, Микајле, Науме, Николе* и др., при кои експресивната нијанса е во голема мерка забришана или во секој случај послаба отколку кај двосложните образувања. Губење на експресивната нијанса во извесна мерка се забележува и кај вторите образувања — личните имиња, кои се разликуваат од првите и во однос на самото образување, т. е. се изведуваат како од првиот така и од вториот дел на основното име или пак настанале по пат на соединување на одделни елементи од двата дела на личното име. Поради честата употреба или губењето на врската со основното име, извесен број вакви образувања во современиот јазик ја изгубиле, повеќе или помалку, својата експресивна нијанса, на пример: *Доксе, Павле, Петре, Ставре, Томе, Трене* и др. Единствена трага за губењето на експресивноста кај апелативите претставува именката *луле* = схрв. лула.

Во однос на некои други наставки од овој вид (*-це, -че* и сл.), оваа наставка се одликува со тоа што галовниот елемент кај неа најчесто преовладува над деминутивниот (сп. *брате* : *братче, јуне* : *јунче, пиле* : *пилче, книже* : *книвче, снеже* и *снекче*). Главно од оваа причина заменувањето на образувањата на *-е* со такви на *-че* и сл. во пракса многу ретко станува (*листе* и *ливче, сине* и *синче*). Од друга страна, засилувањето на експресивната нијанса кај примерите на *-е* обично станува по пат на додавање на наставката *-це*, со што се добиваат образувањата на *-енце* (в. стр. 264).

**Наставката** *-це* (< стсл. *-ьце* < *-ько*). Како одделна наставка со деминутивно-хипокористично значење е застапена уште во првите старословенски споменици (сп. на пр.: *виньце, дрѣвьце, словьце, чрѣвьце* : *чрѣво* и сл., но и во примери од видот *слъньце, сръдьце*) — со незапазена таква нијанса во значењето. Поголема продуктивност и распространетост сепак придобила главно по старословенскиот период, и тоа само во некои од словенските јазици.

Во современиот македонски јазик *-це* се придава на апелативи од среден род и лични имиња, додека кај именки од машки и женски род истата функција обично ја има наставката *-че*. За одбележување е во случајов дека овие две наставки во поглед на употребата кај апелативите, а во голема мерка и кај личните имиња, се речиси наполно издиференцирани, така што случаите на мешање или заменување меѓу нив се сосем ретки и најчесто имаат дијалектен карактер (сп. *дрвце* и дијал. *дрвче*). Од оваа причина секакво произволно заменување на *-це* со *-че* или обратно се чини необично и неприемливо за постојните јазични

норми на нашиот јазик. Разграничувањето во употребата на овие две адекватни по значење наставки е по сè изгледа обусловено, ако не наполно тогаш во голема мерка, од карактерот на основата на која се додаваат. Со оглед на тоа дека основите на именките (апелативите) од среден род, како и личните имиња, најчесто свршуваат на сонант (*л*, *р*, *н*, *в* или на експлозивна согласка *т* и *к* (сп. на пр.: *виделце*, *езерце*, *винце*, *варивце*, *желевце*, *млекце*, *житце* итн.), не е тешко да се забележи дека согласничката група која настанува со додавањето на *-це* е, општо земено, полесна за изговор отколку онаа што се добива со додавањето на наставката *-че* (сп. *лч*, *нч*, *рч*; *кч*, *тч* — последниве претставуваат две преградни согласки!). При една ваква издиференцираност во употребата на *-це* и *-че*, која е обусловена од фонетски причини, отпосле, се разбира, настапила генерализација во таа смисла што именките од среден род ја добиваат наставката *-це*, а оние од машки род — наставката *-че*.

Денес наставката *-це* е една од пораспространетите наставки која, како што одбележивме, е застапена: а) при апелативи и б) при галовни и лични имиња, на пример:

а) Апелативи:

*варивце*, *дрвце*, *желевце*, *мевце*, *мливце*, *пивце*, *словце*, *увце*, *цревце*; *бурилце*, *варилце* („Мало грненце, слатко *варилце*". БМ), покрај *варивце*, *виделце*, *грлце*, *кандилце*, *килце* („. . .ќе собереш некое *килце* жито". Ј. Леов), *клепалце*, *колце* (: коло), *копалце*, *крилце*, *масолце*, *наметалце*, *огледалце*, *покривалце*, *полце* (Пореќе), покрај почестото *поленце*, *ралце*, *рилце*, *салце*, *светилце*, *седелце*, *селце*, *телце*, *тркалце*, *цедилце*, *црвилце*, *челце*; *винце*, *зеленце*, *зрнце*, *ѕвонце*, *рунце*, *сенце*, *имањце* (И. Сланштанец); *пасомце*; *езерце*, *морце*, *перце*; *говедце*, *житце*, *златце*, *копитце*, *коритце*, *решетце*, *ситце*; *млекце*, *окце*, *јаболкце*; *нејце*, *просце* и др.

Кај извесен број именки што свршуваат на *-је*, *-ќе*, поради согласничките групи *зј*, *лј* или соглсќата *к* пред *ц*, односно поради нивниот тежок изговор пред *-це*, добиена е наставката *-иће*, на пример: *грозјице*, *зелјице*, *лозјице*, *зглавјице*, *здравице*, *цвеќице*. Од друга страна, во ограничен број именки од женски род е застапена и во форма на *-ца*, на пример: *врвца* (: врв, врвка), *крвца*, *мавца* (: маст), *'ржца*, *солца* и сл., спрема кои е образувно и *пиперца*. Со исклучок на примери од видот *јајце* (сп. схрв. *јаје*), *лице* (покрај *лико* = *лика*), *сонце*, *срце*, кои се одамна наследени, другите образувања на *-це* обично редовно ја пазат својата деминутивно-хипокористична нијанса во значењето.

б) Галовни и лични имиња:

*Анце* (Андреја), *Боце*, *Гице*, *Гоце*, *Коце*, *Пеце*; *Геце* (Ангел), ***Ице***, *Мице*, *Наце*, *Поце*; или *Анце* (Анастасија), *Веце*, *Маце*, *Оце*, *Тоце*, *Цеце*; *Раце* (Драгана) итн.

Слично на апелативите, и образувањата од овој вид обично добро ја пазат експресивната нијанса во значењето. Независно од тоа, сепак, некои вакви примери имаат функција на лично име (сп. *Аце, -цо, Гоце, Орце* и др.), што наоѓа одраз и во извесен број презимиња (*Гицев, Дацевски* итн.).

**Наставката** *-енце* (< *-ьньце* или *-ѧ* + *-це*). Како наставка затврдена е уште во старословенскиот јазик, но поголема распространетост и продуктивност придобила отпосле, и тоа главно во македонскиот и соседните словенски јазици. Настанала на два начина: а) по пат на метанализа во примери од видот *брашенце* < *брашьньце* < *брашьно*, и б) со додавање на *-це* кон именките на *-ѧ* (агнѧ, дѣтѧ, жребѧ, телѧ итн.), каде *-це* ја поткрепува, односно засилува експресивната нијанса во значењето кај примерите на *-ѧ*. Добиена на едниот или другиот начин, отпосле минала и на примери од видот *ведренце, месшенце, сшебленце, йисменце, кафенце, буренце, лозјенце* и сл. — основата на кои не содржи експресивна нијанса; или: *Васенце, Иценце, Маренце* итн.

Сличноста со наставката *-це* е секако изразена во тоа што *-енце* најчесто се придава на апелативи од среден род и лични имиња, машки и женски. Од друга страна, образувањата на *-енце* се разликуваат од оние на *-це* главно со поголема експресивност. Инаку изведувањето на образувањата на *-енце* станува главно преку именки на *-е* или *-о*, при што наспоредни форми со наставките *-це* и *-че* претставуваат доста ретка појава (сп. *йолце* и *йоленце, йасомце* и *йасменце*; *йрешленце* и *йрешленче*. Од многубројните образувања на *-енце* можат да се приведат следниве примери:

а) Апелативи:

*алишшенце, баденце, брашенце* или *брашненце, беременце, буренце, вешренце, временце, грненце, ѓубренце, егенце, знаменце, јаженце, кафенце, кошленце, лисшенце, луленце, мезенце, йасменце, йоленце, семенце, шорбенце, ќебенце, ќесенце, ќофшенце, ќумбенце, цвешенце, чашенце, чевленце, чешленце, шишенце; газенце, мешленце, ноженце, нокшенце, носенце, йрешленце, йрсшенце* (прст), *раченце, усшенце; здравјенце, грозјенце, лозјенце, цвеќенце,* покрај *здравјице, . . .цвеќице*; или:

*ведренце* (ведро), *влакненце, врешенце, гнезденце, криленце, месшенце, йалшенце, йасменце, йисменце, йалшенце, йлашненце раменце, ребренце, сишенце, сшакленце, сшебленце, шесшенце*; или: *воленце, гуденце, ждребенце, јагњенце, јаренце, кушренце, магаренце, муленце, орленце, йешленце, йиленце, йрасенце, соколенце, шеленце; бебенце, дешенце, моменце, чуйенце*; или:

*башенце, боженце, брашенце, деденце, шашенце* итн., сп. и *добренце, друшшвенце* и сл.

[a]) *W. Vondrák*, Vergleischende slav. Grammatik, 621, § 604.

Освен кај приведените и ним слични примери, оваа наставка е застапена и кај примери од видот *каченце, кученце, маченце, меченце, сираченце* и сл., преку кои е всушност добиена дериватната наставка *-ченце* (в. стр. 276). Од друга страна, со образувањата на *-енце* се совпаднуваат и примери од видот *вретенце, јачменце, коленце, раменце* кои се всушност образувани со наставката *-це*, но по метанализа, како и под влијание на именките на *-енце*, во свеста се изделува наставката *-енце*, толку повеќе што во поглед на значењето овие примери не се разликуваат од оние на *-енце*.

б) Г а л о в н и  и м и њ а:

*Аценце* (Александар), *Боренце*, *Васенце* (Васил, Василка или Васка), *Владенце*, *Катенце*, *Лиленце*, *Маренце*, *Ристенце*; *Коленце* (Никола), *Насенце* (Анастас), *Гиленце*; *Наумченце* итн.

Галовната нијанса во значењето, како кај апелативите така и кај последниве образувања, е особено истакната. Ова е главно причина што именките од видот *веленце* со забришана експресивна нијанса се сосем ретки, а самите галовни имиња од истата причина обично не истапуваат во функција на лично (службено) име.

За дериватните наставки *-ленце* и *-ченце* в. стр. 276 и 284.

**Н а с т а в к а т а** *-ица* (< стсл. *-ица* < *-ĭka*). И оваа наставка има општословенски карактер, при што со некои свои значења е особено распространета во српскохрватскиот јазик. Кај именки образувани од именска основа за современиот македонски јазик се карактеристични следниве значења, односно функции на *-ица*: а) структурална функција; б) обележување женски корелатив спрема оној од машки род, и в) деминутивно-хипокористично значење кое тука го изделуваме како предмет на разгледување.

*-ица* в о  п р и м е р и  с о  д е м и н у т и в н о-х и п о к о р и с т и ч н о  з н а ч е њ е. Повеќето иследувачи кај ова значење обрнале внимание дека стои во непосредна врска со спомено́тото второ значење — *обележување на женски корелатив спрема оној од машки род*, што му дава право на проф. Дорошевски да мисли дека честопати дури не е можно да се оддели едното од другото[10]). Карактеристично за примерите со ова значење е дека во современиот македонски јазик имаат, општо земено, значително послаба распространетост отколку во старословенскиот и српскохрватскиот јазик. Оваа особеност се должи на повеќе причини, од кои најважни се секако следниве: напоредно со *-ица* истово значење го имаат и наставките *-ка*, *-е*, *-це*, како и дериватните наставки од видот *-иче*, *-ичка* и сл., кои во низа случаи се обично

[10]) „Zresztą zupełnie pewne określenie tych wyrazów, w których *-ica* znaczy tylko rodzaj żeński (płeć żeńską), od tych, w których dołącza się do tego pewien odcień deminutywny, jest często niemożliwe". Monografje słowotwórcze, PF, XIII, § 72.

поизразни, покарактеристични и попродуктивни наставки одошто *-ица*, поради што честопати се прошириле за нејзина сметка, односно ја потиснале.

Потиснувањето на *-ица* со посоченото значење било во голема мерка потпомогнато и од фактот дека во низа примери истово е наполно изгубено. Самото губење на ваквото значење кај *-ица* е обусловено од повеќе причини, како на пример од исчезнувањето на основната именка (сп. *йолица, улица* и сл.), поради оддалечувањето од основната именка (*машица, шшица*), од извршената диференцијација на значењето (*главица* 'зелка, лук, кромид и сл.': *глава, веѓица* 'раб на платно' : *веѓа, кобилица* '1. коска кај птиците; 2. дел од виолината и сл.': *кобила* итн.) и др. Не е без значење во случајов и фактот дека *-ица* воопшто е честа наставка со другите свои значења.

Поради овие и слични причини, значителен број примери на *-ица* со некогашното деминутивно-хипокористично значење во современиот јазик ја изгубиле оваа нијанса. Сепак, и покрај таквото губење во низа примери, како и потиснувањето на *-ица* од страна на споменатите наставки, последнава со ова свое значење во современиот македонски јазик е, општо земено, добро запазена. Распространетоста на примерите од овој вид, односно самата продуктивност на *-ица*, во народните говори е, меѓутоа, различно застапена. Најмногу е распространета, а во исто време и најпродуктивна, во северните говори, што е наполно разбирливо со оглед на нивната граничност со српските говори каде, како што споменавме, е најчеста. Доста честа е, освен тоа, во народното творештво, во кое посочените наставки, особено деривативите, се значително послабо застапени или отсуствуваат. Од друга страна, во дел од нашите говори, особено во источните и др. со истово значење превладува наставката *-ичка*, додека за повеќето од нив е карактеристично напоредно употребување на *-ица* и *-ичка*. Очигледно е, меѓутоа, дека во вакви случаи сè повеќе се затврдува и шири наставката *-ичка*, кое, меѓу другото, се гледа од фактот дека најголем број примери на *-ица* се среќаваат напоредно со наставката *-ичка*. Ваквата положба на *-ица* и *-ичка* во народните говори во голема мерка се пренесува и во литературниот јазик каде поновата наставка *-ичка* во низа примери обично се претпочита пред *-ица*. Но независно од тоа последнава е сепак и со ова свое значење сè уште доста честа наставка. Примерите во кои ја среќаваме можат да се разделат на две групи: а) апелативи и б) галовни и лични имиња:

а) Апелативи:

*алвица* (М. Цепенков) и *алвичка, бабица* '1. хипок. од баба; 2. акушерка' и *бабичка, брадица* и *брадичка, водица* (дијал. *војца*) и *водичка, душица* и *душичка, живиница, земјица* и *земјичка, ѕвездица* (В. Подгорец, Развигорче) и *ѕвездичка, иглица* („*Свекрвице*, сребрена *иглице*". БМ, стр. 480), *коковчица* („*кокошчице* мила, дека си ни била". М. Цепенков, СбНУ, XV), *јашрвица* (БМ), *кадрица* (коса), *кашица* и *кашичка, косица, кошулица* (БМ), *круница* (лит.), *куќица* и *куќичка, лаѓица* и *лаѓичка, мамица* или *мајчица* и *ма-*

*мичка*, *манџица* и *манџичка*, *мушица* и *мушичка*, *невестица*, *нивица* и *нивичка*, *овчица* и *овчичка*, *парица* 'I. дем. пара; 2. хипок. пари' и *паричка* (М. Цепенков), *плочица* и *плочичка*, *погачица*, *понадица*, *постелица*, *променица* („Јас ти носам, Лазаре, *отменица*, Татко е бела, Лазаре, *променица*. . . Мене мека, Лазаре, *постелица*". БМ, стр. 493), *пчелица* (В. Марковски, В. Подгорец) и *пчеличка*, *ракиица* и *ракиичка*, *рачица* и *рачичка*, *рибица* (К. Шапкарев) и *рибичка*, *росица* („Роси, роси *росица* да ми расти *косица*. . ." БМ, стр. 525), *сермиица* и *сермиичка*, *сестрица* („. . .жив в земи не се влегуат, мори *сестрице* Богоројце". М. Цепенков, СбНУ, VII, стр. 172) и *сестричка*, *солзица*, *стрелица* и *стреличка*, *тревица* (М. Цепенков) и *тревичка*, *ќеркица* или *ќерчица*, *храница* (В. Подгорец, Развигорче) и *храничка*, *црквица* и *црквичка*, *чорбица* (К. Шапкарев) и *чорбичка* итн.

Во примери со напоредна употреба на *-ица* и *-ичка*, што е чест случај кај овие две наставки, кај извесни писатели постои тенденција првата (*-ица*) да се исползува за истакнување на галовна, а втората (*-ичка*) обично за деминутивна или деминутивно-хипокористична нијанса во значењето. Таков е случајот, на пример, со следниве образувања кај Ж. Чинго во „Нова Пасквелија":

*женица*: „Тешко, тешко му беше на човека да се оддели од таква *женица* каква што беше мојата Арна Давидовска" (стр. 103); или „Ах, стопанка и живот . . . се исполни лошиот збор, останав без *женица* . . ." (стр. 103); или „Побарај си некоја здрава *женица*, човеку мој, мене не гледај ме ти . . ." (стр. 106);

*мајчица* „. . .секој сака само за себе, секој сака да ја голи нашава *мајчица* револуција. . ." (стр. 186);

*душица* „. . .и ете ќе цркне, *душицата* ќе му излезе од јад на Целката" (стр. 62);

*земјица* „. . .има ли место за *земјицава* наша на овој свет или да испукаме сите како костени. . ." (стр. 112).

Некоја видлива доследност за едно вакво стилско разграничување во употребата на *-ица* и *-ичка*, меѓутоа, не се забележува и кај овој писател, толку повеќе што тој далеку почесто ја употребува наставката *-ичка* со двете споменати функции. Од друга страна, некои од приведените примери на *-ица* се среќаваат и со наставката *-ичка*:

*душичка* „. . .овие ѕвезди се само човечки *душички*, си капат. . ." (стр. 38); или „. . . одмори си ја малку *душичката*" (стр. 49); или „Слободна ми е *душичкава*, слободна како птица"; или „. . .ќе ми посака ли *душичкава* да пивне" (стр. 174);

*женичка* „. . .зборуваат старците, а *женичката* не разбира, си зоба" (стр. 38); или: „. . .а таа сѐ молчи, така само молчи *женичката* и ден и ноќ" (стр. 46).

Останува факт, меѓутоа, дека во случаи кога експресивноста не е истакната или отсуствува, тогаш обично редовно се употребува *-ица* (на пр. „. . . *старицата* остануваше крај вратата", стр. 130); сп. и примери од видот *золвица*, *јатрвица*, *свекрвица* и сл.

б) **Галовни и лични имиња:**

*Благица* (Благ-а,-уња), *Божица, Верица, Добрица* (Добр-а, -ила), *Драгица, Евица* (Евгенија), *Зорица, Катица* (Катерина), *Лидица* (Лидија), *Магдица, Наткица, Наскица* (Анастасија), *Олгица, Русица* (Руса), *Радица, Фанкица* (Фанија) итн.

Слично на примерите од првата група (апелативите), и тука извесен број образувања на *-ица* исто така, повеќе или помалку, ја изгубиле својата експресивност. Губењето на ваквата нијанса во значењето е предизвикано главно од забришувањето на врската меѓу основното име и галовната форма, односно од потиснувањето на првото од страна на последнава. Независно од тоа во која мерка се пази галовната нијанса во значењето, еден дел од ваквите образувања денес претставуваат лични женски имиња, на пример:

*Бистрица, Вангелица, Горица, Даница, Драгица, Душица, Љубица, Марица, Милица, Наскица, Ружица, Савица, Тодорица* итн.

Од изнесеното за двете групи образувања на *-ица* се гледа дека за нив е карактеристична хипокористичната нијанса во значењето која, општо земено, превладува кај оваа наставка. Друга особеност секако претставува губењето на експресивноста во значителен број примери, како и наспоредната употреба на други наставки со исто значење. Сето ова секако зборува за извесни ограничени продуктивни можности на *-ица* и покрај тоа што со вакво значење во современиот македонски јазик е доста запазена.

**Наставката** *-ичка* (< *-ица* и *-ка*). Добиена е по пат на вкрстување на *-ица* и *-ка*, при што минувањето на *ц* во *ч* во извесна мерка е потпомогнато и од наставката *-че* и нејзините деривати (*-иче* и др.). Сепак минувањето на *ц* во *ч* може и фонетски да се објасни, т. е. при минувањето од забновенечна артикулација на *ц* кон меконепчената на *к* предниот дел на јазикот се допрел до алвеолите, со што е добиен гласот *ч*. Минувањето на *ц* во *ч* не е ретка појава, впрочем, и во некои од другите словенски јазици (западнословенски и источнословенски). Појавувањето и затврдувањето на *-ичка* како наставка е всушност обусловено од изнесените особености на наставката *-ица*. Така, решавачки во случајов изгледа бил факторот дека деминутивно-хипокористичното значење е само едно од повеќето значења на *-ица*, кое тука не се чувствувало достатно потцртано, поради што било поткрепено од наставката *-ка*, која со истава функција ја среќаваме и кај други наставки (*-инка, -улка, -урка, -ушка*). Деривативниот карактер на *-ичка*, како и фактот дека во старословенските споменици образувањата на *-ичка* обично не се среќаваат, ни даваат право да заклучиме дека оваа наставка се затврдила по старословенскиот период или дури во поново време. Подоцнежното затврдување на *-ичка* како наставка секако се потврдува и од топонимијата на Македонија, каде образувања на *-ичка* ретко се среќаваат.

Дел од приведените примери со исто значење се среќаваат и со наставката *-ица*, т. е. *-ица* и *-ичка* во случајов имаат напоредна употреба (сп. *алвица, водица, горица, земјица, капица, кашица, манџица, парица, плаштица, росица, сестрица, сермиица, тревица, фајдица, чорбица* и др., в. стр. 266). Во примери од овој вид и едните и другите образувања се изведени од иста основа (именка), така што во однос на значењето *-ица* и *-ичка* најчесто не се разликуваат меѓу себе. Наполно подруг е случајот, меѓутоа, до колку образувањата на *-ичка* се изведени од оние на *-ица*, кои или никогаш немале експресивно значење или пак одамна веќе го изгубиле. Во такви случаи образувањата на *-ица* се од гледна точка на современиот македонски јазик основни именки, а оние на *-ичка* претставуваат изведенки со експресивно значење, на пример:

> *воденичка* дем. од воденица, *жолтичка* дем. од жолтица 'златна пара', *кадричка* дем. од кадрица, *лажичка* '1. дел од телото под градите'; 2. дем. од лажичка, *ластовичка* дем. од *ластовица*, *магаричка* дем. од магарица, *патеричка* дем. од патерица, *перничка, птичка, старичка* хип. од старица, *страничка* дем. од страница, *штичка* дем. од штица (< дъштица < дъска), дијал. *царевичка* дем. и хип. од царевица в. царевка.

Како што беше одбележено, во низа примери имаме напоредна употреба на *-ица* и *-ичка*. Речникот на македонскиот јазик во такви случаи или ги допушта и двете наставки или пак упатува на едната од овие две наставки, на пример:

> *земјица* и *земјичка, кашица* и *кашичка, нивица* и *нивичка, парица* и *паричка, ракиица* и *ракиичка, стрелица* и *стреличка, тревица* и *тревичка, чорбица* и *чорбичка*; *душица* и *душичка, женица* и *женичка, сестрица* и *сестричка*; или: *ѕвездица* в. ѕвездичка, *црквица* в. црквичка и сл.; *водичка* в. водица.

Извесни вакви образувања, меѓутоа, во Речникот се даваат само со едната форма, на пример: *алвица, понадица, постелица* хип. и *постелка* дем. хип.; или: *брадичка, куќичка, косичка* и др., а во некои случаи примерите од овој вид воопшто не се одбележени. Освен со наставката *-ица*, извесна напоредност во употребата се забележува и со наставката *-иче* и сосем ретко со *-ка, -енце* и сл., на пример:

> *кофиче* и *кофичка, ластовиче* и *ластовичка, масиче* и *масичка, петличе* и *петличка, полатиче* и *полатичка, тиквиче* и *тиквичка, чешмиче* и *чешмичка, чоиче* и *чоичка*; или *игле* и *игличе* в. игличка; *торбенце* и *торбичка* и сл.

Преку народните говори некои вакви образувања во разговорниот јазик можат да имаат и тројна напоредност (сп. *душица, душиче* и *душичка, сестрица, сестриче* и *сестричка*), кое за литературниот јазик сепак не е типично. Инаку во однос на *-ица*, оваа наставка се карактеризира со тоа дека ретко ја среќаваме во примери со изгубена или забри-

шана експресивност, кое секако се должи на нејзиното поново потекло, односно затврденост како наставка, како и на фактот дека ова значење е единствено кај неа. Губењето или замаглувањето на експресивната нијанса и тука се објаснува со оддалечувањето од основната именка, на пример: *јажица* и *јажичка*, *јагличе* и *јагличка* бот., *јарица* и *јаричка*, *јуница* и *јуничка*, *кожиче* и *кожичка* в. кожинка дем. од кожа; сп. и лит. *поштенска картичка* 'схрв. дописница'.

Со ваква функција *-ичка* е уште пораспространета во одделни наши говори (сп. *ластовичка* = *ластовица*). Инаку, како што одбележивме кај *-ица* (в. стр. 266), оваа наставка во народното творештво е слабо застапена. Така, меѓу ретките образувања од овој вид во Зборникот на Миладиновци се среќава *перничка*, но затоа нешто почесто се застапени кај Цепенков, на пример: *кравичка*, *мравичка*, *паричка*, *приказничка*, *тревичка* и сл., кој, меѓутоа, се служи и со наставката *-ица* (сп. *алвица*, *сестрица*, *тревица* и др.).

**Наставката** *-че* (< -к + -ѧ). Ако се одземаат примерите од видот *вънучѧ* (вънукъ + -ѧ), *отрочѧ*, *овьчѧ* (овьца и -ѧ) и сл., чиишто број е ограничен и каде *-че* сѐ уште немала карактер на одделна наставка[12]), излегува дека последнава се изделила и затврдила како самостојна наставка нешто подоцна, т. е. по старословенскиот период, што е случај, впрочем, и со доста други денешни наставки (сп. *-инка*, *-ичка*, *-иче*, *-ченце*, *-ало*, *-ило*, *-етина*, *-урина*, *-уринка* и др.). Друга особеност на *-че* секако претставува тоа што продуктивна станала пред сѐ во јужнословенските јазици (без словенечкиот), при што особена распространетост и продуктивност придобила во македонскиот и бугарскиот јазик, додека во српскохрватскиот[13]) литературен јазик е нешто послабо застапена, бидејќи напоредно со неа или самостојно често се среќава адекватната по значење наставка *-чиќ*. Во овие јазици *-че* како одделна и продуктивна наставка се застврдила непосредно по старословенскиот период, што се гледа од примери какви што се „*Бранче*, *Данче*, *Донче*, *Милче*, *Тонче*, *Томче*, *Трајче*, *-чо*, *Рајче*, *Групче*“[14]) и др.

---

[12]) *W. Wondrák*, Vergleichende slav. Grammatik.

[13]) На затврдувањето на оваа наставка се задржува и *Белиќ* кој, меѓу другото, истакнува: „*-че* ist nur im Serbischen selbständig geworden“. Zur Entwicklungsgeschichte der slavischen Deminutiv und Amplifikativsuffixe, стр. 204, § 121. Тука треба да се забележи секако дека *-че* не е самостојна само во српскиот јазик, бидејќи освен во посочените јужнословенски јазици во форма на *-ча* позната му е и на словачкиот јазик (сп. на пр. *baranča, cigánča, drotárča, dvojča, kurča*. . .“ J. Orlovský. — L. Arany, Gramatika jazyka slovenského, стр. 103). Од друга страна, карактеристично е дека во српскиот јазик е најраспространета во југоисточните српски говори, т. е. оние што граничат со македонските и бугарските говори, додека во литературниот јазик има далеку поограничена употреба. Ограниченоста во употребата на *-че* во српскохрватскиот јазик се гледа и од нејзината застапеност во чакавските говори, еден дел од кои оваа наставка воопшто не ја познава. *M. Hraste*, Sufiksi za tvorbu deminutiva i augmentativa, Zbornik radova Filozofskog fakulteta, кн. II, 1954, стр. 60.

[14]) *М. Соколовски*, Лични имиња и називите за населени места и други месности во Велешката и Прилепската нахија во II пол. на XV в., МЈ. г. XVI.

Се придава на апелативи (од машки и женски род) и лични имиња со кои образува именки со деминутивно-хипокористична или хипокористична нијанса во значењето (кај личните имиња). Примери на *-че* образувани од именки кои се од среден род, како што истакнавме кај наставката *-це* (в. стр. 262), се среќаваат ретко и претставуваат главно дијалектизми. Таков е случајот со образувањата од видот *дрвче* (Ст. Попов, Цв. Мартиновски), покрај *дрвце*, *магарче* (БМ, С. Дракул, Ж. Чинго), покрај *магаренце*, *пилче* и *пиленце*, *ситце* и *ситче* и сл. Меѓутоа, во примери изведени од именки што имаат машки или женски род *-че* спаѓа меѓу најчестите и најпродуктивните наставки, со која во принцип се образуваат именки речиси од секој апелатив што може да има експресивна нијанса во значењето, како и од повеќето лични имиња. За илустрација на големата распространетост на *-че* можат да се приведат, на пример, следниве образувања, двосложни или повеќесложни, згрупирани приближно спрема значењето на основната именка:

$a_1$) Именки кои означуваат делови од телото и сл.:

*главче*, *грпче*, *запче*; *гласче*; *грклaнче*, *мозолче*, *обравче* (образ), *опавче*, *чурилче*;

$a_2$) Именки кои означуваат предмет, растение, просторија, место или друг конкретен и апстрактен поим:

*апче*, *бровче* (број), *венче*, *вовче* (воз), *врвче*, *гранче*, *грутче*, *делче*, *ѓумче* (ѓугумче), *жарче*, *зборче*, *знакче*, *ѕвонче*, *ѕитче*, *камче*, *капче*, *клинче*, *колче*, *конче* (конец), *крајче*, *купче*, *лепче*, *рокче*, *снекче*, *снопче*, *стапче*, *столче*, *топче*, *тавче*, *трупче*, *џамче*, *џепче*; *врпче* (врба), *глокче* (глог), *гравче* (плод и растение), *дренче*, *крувче* (крушка), *лукче*, *цветче*; *бранче* (бран), *брекче* (брег), *вирче*, *ритче*, *дворче*, *долче*, *катче*, *нивче*, *патче*, *сопче*, *тремче*; или повеќесложни образувања:

*алтанче*, *барабанче*, *бастунче*, *бришалче*, *ѓерданче*, *заклопче*, *имотче*, *јагленче*, *јорганче*, *кавалче*, *каменче*, *календарче*, *картонче*, *катанче*, *кибритче*, *коланче*, *коренче*, *кошулче*, *кожувче*, *кутивче*, *лопатче*, *лигавче*, *меурче*, *моливче*, *мутавче*, *мушамче*, *наланче*, *оганче*, *пламенче*, *парталче*, *пенџерче*, *пердувче*, *појасче*, *прапорче*, *прозорче*, *прстенче*, *ременче*, *рогузинче*, *самарче*, *сапунче*, *секирче*, *синџирче*, *сovалче*, *сунѓерче*, *тагарче*, *тамбурче*, *тапанче*, *тенџерче*, *тефтерче*, *тиганче*, *ќумурче*, *фенерче*, *фустанче*, *филџанче*, *чеканче*, *чевличиња*, *чорапче*, *џамаданче*; или: *бонбонче*, *касајче*, *кравајче*, *локумче*, *сомунче*, *ќебапче*, *џигерче*, *шеќерче*; *компирче*, *костенче*, *кромитче*, *оревче*, *оривче* (орис), *пиперче*; *јачменче*, *јаворче*, *каранфилче*, *трендафилче*, *тополче*; или: *амбарче*, *балконче*, *вагонче*, *дуќанче*, *кафеанче*, *куќарче*, *манастирче*, *меанче*, *одајче*; *градинче*, *ливатче*, покрај *ливатка*, *планинче*, *полјанче*; или: *ве-*

*шерче, развигорче, пламенче,* разг. *муабетче*; или лит. *разговорче,* и др. (сп. и понови образувања од видот *блокче, крукче, стихче, квадратче, жакетче, пакетче, медалјонче, шлагерче* итн.).

а$_3$) Именки кои означуваат животни, птици, инсекти:

*бравче, врапче, глувче* (глушец), *гувче* (гуска), *жрепче, змејче* (змеј), *ѕверче, јунче, коњче, крапче, пилче, порче, рипче, свињче, слонче, срнче, црвче, чавче, штурче*; или повеќесложни образувања: *ајванче, биволче, билбилче, бумбарче, голапче, гугувче, гуштерче, еленче, живинче* или *животинче, јастрепче, камилче, мајмунче, магарче, мисирче, пупунче, славејче; полетарче, голиштарче.*

а$_4$) Именки кои означуваат лица:

*бепче, братче, женче, зетче, кралче, кумче, момче, попче, рулче, старче* („. . . овој син никако не сакал да си го убие *старчето*", Ж. Чинго, НП, стр. 36), *царче*; повеќесложни образувања: *ангелче, братанче, будалче, граѓанче, деверче, другарче, ѓаволче, ергенче, комшивче, мангупче, невевче* (невеста), *пасторче, посинче, прваче, пријателче, селанче, туѓинче* (сп. и *тетинче,* Ж. Чинго, НП); или *развигорче* и сл., како и новообразувања од видот *агитаторче, командантче* (Ж. Чинго, НП) и др.; или: *говедарче, гускарче, измеќарче, козарче, млекарче, овчарче, оџачарче, падарче, писарче, рибарче, свињарче; кувенџивче, сејменче, слугинче, терзивче, чобанче*; или:

*мариовче, охриѓанче, прилепчанче, тетовче* или *тетовчанче, штипјанче, велешанче*; или:

*Арнаутче, Бугарче, Влавче, Германче, Ерменче, Латинче, Македонче, Русинче, Србинче, Татарче, Унгарче, Циганче* итн.

Аналогно на приведените и ним слични примери со *-че* се образуваат именки и од глаголски и др. основи: *догорче, 'ртулче, доенче, недоносче, новороденче, посвојче, прооденче; раненише, седаче, скокалче, цицајче* или *цицалче, цврцалче, црцанче; гугувејче*; или: *зајче безопавче, мустакливче* маче, *песнопејче, рипче црвеноперче; посмр(т)че* итн. Како кај овие така и кај останатите образувања на *-че,* експресивната нијанса во значењето е добро запазена. Ретки исклучоци претставуваат главно примери од видот *врапче = врабец, клопче; глувчарапче* зоол. Troglodytes troglodytes и сл., додека именката *куче* само гласовно се совпаднува со именките од овој вид.

б) Галовни и лични имиња:

*Аврамче, -чо, Благојче, Глигорче, Јаковче, Кирилче, Наумче, Николче; Иринче, Калинче, Мирјанче, Пандурче, Ристанче, Виолетче, Светланче*; или: *Аиче, Ѓерче, Ѓорче, Данче, Димче*; *Ванче, Донче, Тонче, Цанче*; или: *Биљче, Венче* (Весна), *Верче, Дафче, Зорче, Лилче, Милче*; *Ботче, Генче* (Евгенија), *Динче, Жанче* (Снежана), *Ланче* (Светлана), *Менче, Танче* (Цветанка); *Гинче, Палче* (Павлина), *Тонче* (Стојна), *Ценче* (Цветанка) итн.

Дел од ваквите образувања истапуваат и во функција на лично име (*Димче, Ѓорче* и др.), но експресивната нијанса во значењето најчесто е редовно запазена. Наставката *-че* тука е една од најраспространетите наставки со ваква функција, која нашла одраз исто така кај турски имиња (*Нурче, Рамче*), како и во значителен број наши презимиња и прекари, на пример: *Анчев, Мијалчев, Димчевски, Николчевски, Гичевски*; или: *Групче, Гугувче* или *Гугучески, Каневче, Симонче, Филипче, Ѓуровче* („Кога веќе падна збор за Јована Ѓуров или како го викаа *Ѓуровчето*"); *Бучинче* („Ми го викнаа *Трајчета, Трајчета* јунак *Бучинче*", СбНУ), *Трновче* (СбНУ); или: *Влашичев* (Влах > Влав), *Татарчев*; *Бакалчев, Попчевски, Крапчев, Гламчевски, Пенувчески, Топчевски, Клапчевски* и др.

Во особеностите на оваа наставка треба секако да биде одбележено и тоа дека влегува во состав на други, т. н. деривативни наставки: *-инче, -иче, -ичуле, -улче, -ченце, -чулче, -улчулче, -улченце* и др. кои имаат различна застапеност и различна проблематика, поради што е потребно извесно задржување и кај нив.

**Наставката** *-инче* (< *-инка* и *-че*). Добиена е по пат на вкрстување на *-инка* и *-че* во примери од видот *врекинка, кожинка* и сл. За засилување на експресивната нијанса тука послужила наставката *-че*, со што се добиени образувањата *врекинче, кожинче*. Од вакви примери, слично на низа други деривативни наставки, *-инче* отпосле е сфатена како одделна наставка која минала и на други основи, т. е. такви именки кои обично не се среќаваат во форма на *-инка* (сп. на пр. *собинче, теслинче* и сл.). Инаку образувањата од овој вид се застапени главно во некои од поархаичните говори (тетовскиот, мијачкиот и др.), каде во однос на други вакви наставки обично имаат ограничена распространетост. Како одделна наставка ја среќаваме главно во апелативни образувања од кои можат да се приведат, на пример, следниве:

*вратинче, клетинче, ризинче* 'пешкирче', *собинче*, покрај *собиче, торбинче, теслинче, тепсинче, шаминче* и др.

Со исклучок на именките *клетинче* и *ризинче*, другите примери во останатите говори се познати со наставката *-иче* (сп. *вратиче, собиче* итн.), поради што може да се допушти дека *н* во некои од споменатите примери можело да биде вметнато.

**Наставката** *-иче* (< *-ик/а, -ица* + *-е* или *-ија* + *-че*). Спаѓа меѓу поновите дериватни наставки која, меѓу другото, се карактеризира со различно потекло. Добиена е на еден од следниве два начина: а) со вкрстување на наставките *-ик/а, -ица* и *-е* или наставката *-че*, и б) со вкрстување на наставките *-ија* и *-че*. Во првиот случај *-е* и *-че* служат за засилување на експресивната нијанса (сп. *брадиц-а* + *-е* или *-че* > *брадиче*) или пак за придавање на аква нијанса во значењето (сп. *јасика, йерница* + *-е* или *-че* > *јасиче, йерниче*), додека во вториот случај служи само за придавање на споменатата нијанса. Од вакви и слични примери *-иче* се апстрахирала како одделна наставка и како таква минала и на примери од видот *момиче, сшомниче* ;или *боличе* 'болест' (Тетовско), т. е. на примери кои обично не се среќаваат со наставките *-ика, -ица*. Во Речникот на македонскиот јазик се застапени, на пример, следниве именки:

*лажиче, лубениче, йерниче, йовојниче, йоличе, йолоканиче*; *лисиче*; *кушиче* (кутија), *синиче, скемличе, шейсиче, чакиче, челебиче, чоиче, шамиче* (сп. новообразувања од видот *сшашиче*: статија и сл.), спрема кои се образувани и:

*бавчиче, бовчиче, врашиче, вреќиче, игличе, казмиче, клешшиче, кофиче, кујниче, кукличе* (В. Куноски, Ѓерданче), покрај *кукле* (о. с.) и *кукличка, ламбиче, масиче, ножиче, йиличе, йраќиче, сабјиче, сликиче, собиче, сшомниче, шавиче* в. *шавче, шесличе, шиквиче, шулумбиче, шумбиче, усшиче, црквиче, чалмиче, чаншиче, чевличе, чергиче, чешмиче, шшикличе, фрчиче*; *кушриче* в. *кушре, рибиче*; *золвиче, курвиче, сесшриче, ќеркиче*; *рабошиче* и сл.; или: *змииче, йирусшииче, саксииче, синииче, фучииче, чинииче*.

Експресивната нијанса во значењето кај приведените и ним слични примери обично редовно се пази. Но, поради непостоење на основната именка со која може да стане споредба, ваквата нијанса е донекаде забришана во примерите *кокиче, краличе, лушиче* и сл., кои означуваат вид цвеќе (растение). Од друга страна, наполно со лексикализирано значење, односно без ваква нијанса е именката *йрвиче*, која гласовно се совпаднува со именките на *-иче*.

Во народните говори *-иче* има нееднаква застапеност, при што некои од нив изгледа не ја познаваат. Особено е распространета во реканскиот говор (сп. *брашниче, месиче* итн.), како и во оние говори на кои не им е својствена наставката *-ичка*, во кои не само што се употребува место последнава, туку се проширила и за сметка на *-че*. Во поограничен опсег, позната му е меѓутоа и на охридскиот и др. западномакедонски говори. Задржувајќи се на оваа наставка, Т. Стаматоски[15]) го дава следниов заклучок: „Кај именките од женски род указателен е еден факт: наставката *-иче* ги потиснала другите наставки, така што се јавува како генерална. Сп. *вреќиче* (не: *вреќичка*. . ., не: *вреќуле* односно *вреќе* (како што е во некои западни односно централни говори), *врашиче, шорбиче,*

[15]) Градскиот тетовски говор, МЈ, год. VII, кн. II и год. VIII, кн. I.

*масиче*, *кошниче*, *количе* итн. Исто и: *нивиче* (не: *нивче*), *сливиче* (не: *сливче*), *рибиче* (не: *рийче*), *собиче* (не: *сойче*)" и др. За одбележување е во случајов дека, и покрај тоа што *-иче* кај споменатите примери превладува во тетовскиот говор, не може да се каже дека таа наполно ги потиснала, бидејќи *-ица* не само што е жива, туку во извесна мерка си останува продуктивна наставка (в. стр. 265), а исто така и наставката *-че* (сп. *дејче*, *женче*, *свињче*, *колийче*, *одајче* и др. Во особеностите на *-иче* треба секако да се спомене и тоа дека во одделни примери служи за диференцијација на значењето спрема *-ица* (сп. *йариче* дем.: *йарица* хип.).

Во поглед на времето на затврдувањето на *-иче* како наставка, треба да се одбележи дека примери од овој вид се среќаваат кај Миладиновци: *крйиче*, *'рйиче* („Чук, чук, лобода, падна тесла од Бога, удри баба по нога, та се роди *'рйиче*, си го зави в *крйиче*"), *момиче*. На примери со *-иче* наидуваме и кај Спространов: *момиче* и *момичка*, *йерниче*; кај М. Цепенков исто така: *йесличе*, *чоиче* и др.

Од народните говори што ја познаваат преку делата на одделни наши писатели оваа наставка со некои примери се затврдува и во литературниот јазик. Така, на пример, во современата поезија и проза се среќаваат следниве образувања: *сесйриче*, *ламбиче*, *масиче*, *йумбиче*; *врайниче* (Б. Бојаџиски, Чекори што не можеа да запрат); или В. Николески, Прва радост: *кукличе* (стр. 17) и *кукле* (стр. 17). *йорбиче* (стр. 16), *еребиче* (стр. 67), *йерниче*, *срниче* (стр. 67), *сесйриче* (стр. 103), *момиче* (стр. 23) итн. Речникот на македонскиот јазик исто така одбележува доста вакви образувања, но често напоредно со наставката *-ичка*, при што упатува на последнава или на наставките *-че*, *-е* и сл., на пример:

> *бавче* и *бавчиче*, *кофиче* и *кофичка*, *ламбиче* и *ламбичка*, *лубениче* и *лубеничка*, *ножиче* и *ножичка* дем. од ножица, *йерниче* и *йерничка*, *сликиче* и *сликичка*, *собиче* и *собичка*, *сйомниче* и *сйомничка*, *йиквиче* и *йиквичка*, *ќеркиче* и *ќеркичка*, *фрчиче* и *фрчичка*, *чанйиче* и *чанйичка*, *чешмиче* и *чешмичка*; или: *кујниче*, *кујница* и *кујничка*, *саксииче*, *саксиица* и *саксиичка*; или: *рибиче* и *рибица* в. *рийче*, *йавиче* в. тавче и сл., но среќаваме и образувања само на *-иче*, што сепак не значи дека и некои од нив не можат да имаат слична наставка, на пример: *бовчиче* дем. од бовча, *вреќиче*, *синииче* в. *синиче*, *чиниче*, *йулумбиче* дем. од тулумба, *черѓиче*, *шйикличе* и др.

Експресивната нијанса на оваа наставка во неколку примери е исползувана за обележување на вид цвеќе или растение кое донекаде води и до извесно затемнување на ваквата функција кај *-иче*: *кокиче*, *кралчиче* 'бел багрем', *йойадиче* , *усйиче*. Инаку во однос на споменатите наставки со кои често напоредно се употребува, за оваа наставка обично се сврзува деминутивно значење, а во некои примери и хипокористично (сп. *сейрица* дем. в. *сесйричка* : *сесйриче* хип. и сл.).

За дериватната н а с т а в к а *-ичуле* в. стр. 282.

**Н а с т а в к и т е** *-ченце* и *-иченце* (< *-че*, *-иче* и *-енце*). Спаѓа меѓу оние дериватни наставки што се добиени во поново време, но која им е исто така позната и на соседните словенски јазици. Настанала со вкрстување на наставките *-че* (*-иче*) и *-енце*, каде последнава служи за поткре-

пување на експресивната нијанса во значењето кај образувањата на *-че* (*-иче*), на пример: *врапче* и *-енце* < *врапченце*, *момиче* и *-енце* < *момиченце*. Треба да се одбележи, меѓутоа, дека образувањата на *-ченце*, *-иченце* обично се во непосредна зависност од оние на *-че* и *-иче*, така што при непостоењето на последниве самата наставка *-ченце*, *-иченце* е доста ретко застапена (*плоченце*, *сонченце*). Од оваа причина таа во случајов како да нема карактер на одделна наставка. Но независно од тоа во јазичната свест се чувствува како посебна наставка, толку повеќе што примерите со неа се одликуваат со прилична распространетост.

Се придава на апелативи и галовни имиња кај кои ја истакнува нивната експресивност. Теоретски со овие наставки можат да се образуваат примери од секоја именка на *-че*, *-иче*, но во пракса образувањата од овој вид, сепак, не се толку чести, што се објаснува главно со фактот дека *-ченце* и *-иченце* служат за изразување на потцртана експресивна нијанса во значењето, кое во јазикот обично не е толку чест случај. Меѓу образувањата со овие две наставки можат да се приведат, на пример, следниве апелативи и галовни имиња:

Апелативи:

*аливченце* в. алиштенце, *бардаченце*, *каченце*, *клопченце*, *клученце*, *лепченце*, *плоченце*, *сонченце*, *стапченце*, *тавченце*; *врапченце*, *глувченце*, *кученце* (: *куче* — без секаква експресивност), *маченце*, *меченце*, *птиченце*; *братченце* дијал., *девојченце*, *момченце*, *сираченце*; или: *вратиченце*, *ламбиченце*, *стомниченце*, *торбиченце*; *еребиченце*, *момиченце*, *сестриченце* (В. Куноски) итн.

Галовни имиња:

*Борченце*, *Глигурченце*, *Коченце*, *Наумченце*, *Стевченце*, *Томченце*; или: *Катченце*, *Ленченце*, *Ниченце*, *Ванченце*, *Венченце* итн.

Така, за карактеристична особеност на оваа наставка, како кај апелативи така и кај галовни имиња, може да се земе тоа дека во јазичната пракса обично нема некоја позначителна распространетост и покрај тоа што при потреба со неа можат да се образуваат нови примери.

**Наставката** *-чо* (< *-че* и *-о*). Претставува варијанта на *-че*, т. е. добиена е од *-че* и *-о* аналогно на наставките *-ко*, *-ло*, *-шо* (*смешко*; *Цветко*; *забло*; *Страшо*). Во споредба со *-че* оваа наставка има, општо земено, далеку поограничена распространетост. Некои од народните говори (на пр. северните) воопшто не ја познаваат, односно место неа ја имаат наставката *-че* или *-ча*, која исто така претставува варијанта на *-че*. Во современиот јазик *-чо* е застапена: а) при апелативи кои, меѓутоа, за разлика од образувањата на *-че* претставуваат супстантивизирани придавки, и б) при галовни машки имиња, на пример:

Апелативи: Образувањата од овој вид, од своја страна, се делат на две групи: $а_1$) именки кои обележуваат главно коњи или волови спрема некој нивни признак, и $а_2$) именки кои обележуваат лица, на пример:

$а_1$) *алчо* (<тур. al 'црвен'), *белчо*, *карчо* (<тур. *kara* 'црн'), *сивчо*, *дорчо* (<тур. *doru* 'црвеникав');
$а_2$) *глувчо* или *глуванчо*, *глупчо*, *голчо*, *кривчо* („Еј, море *кривчо*, еј, ме правиш сега да станам да. . . " МНП), *слепчо*, покрај *слепче* (МНП), *улавчо*, *ќорчо*, аналогно на кои се образувани и следниве примери од именска односно глаголска основа: *рилчо*, *-че*, или дијал. *клапчо* и сл.

Кај примерите под $а_1$) треба да се одбележи дека содржат извесна галовна нијанса, додека оние под $а_2$) се карактеризираат со еден вид подбивност, при што можат да се земат и како супстантивизирани именки, најчесто од придавска основа. Одделно од овие две групи именки стојат примерите *вујчо*, *-че*, *чичо*, *-че*, потоа именките *волчо*, *кумчо*, *штурчо*, кои најчесто се употребуваат при обраќање во народните приказни и сл. (сп. *кумчо волчо*) и кои се изделуваат, односно одликуваат со потцртана галовност.

М а ш к и г а л о в н и и м и њ а:

*Ангелчо*, *-че*, *Благојчо*, *-че*, *Горданчо*, *Ефремчо*, *Иванчо*, *Костадинчо*; или: *Бојчо*, *Велчо*, *Делчо*, *Ивчо*, *Климчо*, *Марчо*, *Милчо*, *Пенчо*, *Симчо*; *Ванчо* (Иван, Јован), *Ганчо*, *Дончо*, *Мончо* (Симон), *Тимчо* (Ефтим) и др.

За разлика од разгледаните апелативни образувања, примерите од овој вид имаат далеку поголема распространетост (но сепак не како оние со наставката *-че*), така што *-чо* тука претставува продуктивна наставка. Што се однесува до експресивната нијанса на *-чо*, речиси не се среќаваат примери каде таквата нијанса е избледена и сл.

**Н а с т а в к а т а** *-ше*. Слично на наставките *-це* и *-че*, претставува дериват на *-е*. Добиена е имено по пат на редување, односно смекнување на *х* пред *-е* во примери од видот *врв*<*врх*+*-е*>*врше*, каде *ш* по метанализа се сфатила како дел од наставката *-е*, со што е изделена нова (одделна) наставка *-ше*. Во однос на *-че* и други слични наставки се карактеризира со далеку поограничена распространетост. Во современиот македонски јазик е исто така застапена кај апелативи и галовни, односно лични имиња. За илустрација можат да се приведат, на пример, следниве образувања:

А п е л а т и в и:

*врше* 'гранче', *граше* (грав<грах), *меше* (мев), *уше* в. увце.

Г а л о в н и и л и ч н и и м и њ а:

*Боше* (Богоја, Божин), *Гаше*, *-шо* (Гаврил), *Гише* или *Глишо* (Глигор), *Ѓоше* (Ѓорги<Георги), *Јоше* (Јован), *Мише*, *-шо*, *Неше*, *-шо* (Неделко), *Пеше* (Петар), *Страше*, *-шо* (Страхил), *Тоше*, *-шо* (Тодор); или:
*Гоше*, *-шо* (Благоја, Богоја), *Таше*, *-шо* (Анастас), *Тоше*, *-шо* (Стојан) и др., најголем дел од кои се застапени и во презимиња (сп. *Мишевски*, *Пешевски*, *Прошев*, *Ташев*, *Тошев* и др.).

Приведените примери даваат да се заклучи дека извесна поголема распространетост *-ше* има кај втората група образувања, но ни оддалеку не во таква мерка како што е случајот со *-че* или други слични наставки. Од друга страна, за примерите од оваа група е карактеристично дека редум со *-ше* се употребува варијантната наставка *-шо*. Што се однесува до првата група, т. е. апелативите, наставката *-ше* тука е застапена во ограничен број примери што свршуваат на *в*<*х*.

**Наставката** *-уле* (<ром. *-ul*+мак. *-е*). Се зема за романска заемка од поново време, кое со оглед и на други романски влијанија врз структурата на нашиот јазик е наполно прифатливо. Ваквото потекло на *-уле*, мислам, се потврдува и од нејзината географска распространетост, бидејќи ја познават централномакедонските и југозападните наши говори, т. е. оние што биле во потесна врска со ароманското население. Треба да се обрне внимание, меѓутоа, дека при оваа наставка е преземен само ром. суфикс *-ул* кон кој е додадена домашната наставка *-е* (< -ѧ), со кое добила еден вид домашен карактер.

Наставката *-уле* е застапена кај апелативи и галовни имиња, при што во современиот македонски јазик, особено разговорниот, претставува доста распространета наставка, која се употребува напоредно со другите наставки со деминутивно-хипокористично значење (*-ка*, *-це*, *-ица*, *-че* и нивните деривати). Некакво издиференцирување или противставување на *-уле* спрема *-че* и други вакви наставки обично не се забележува. Затоа припишувањето на *-уле* пред сè хипокористична обоеност и нејзиното противставување на *-че*, како наставка која има типично деминутивен карактер, што проф. М. Павловиќ[15]) го констатира за голобрдскиот говор, не изгледа достаточно аргументирано. Овој говор во поглед на употребата и значењето на *-уле* главно се совпаднува со другите говори што ја познаваат оваа наставка и затоа не би требало да се изделува од нив. Наставката *-че* тука, како и во другите говори, покрај деминутивно, има и хипокористично значење. Тоа што едни примери ја имаат наставката *-уле* а други *-че*, не доаѓа толку од нивната *издиференцираност̄* во значењето колку од фактот дека последнава не се придава на именки од среден род, така што примерите „*дет̄уле*, *јагњуле*, *т̄елуле*, *п̄илуле*“ и сл., покрај *-уле*, можат да ја имаат наставката *-енце*, а не и *-че*. Од друга страна, самото изделување на хипокористичното значење од деминутивното во ред примери претставува јалова работа, бидејќи овие значења често се прелеваат едно во друго. Така, примерите „*дет̄уле*, *јагњуле*, *т̄елуле*, *п̄илуле*“ и сл. имаат не само хипокористично туку и деминутивно значење, а примерите: „*бакраче*, *гровче*, *дулче*, *дрвче*, *ѓугумче*, *ст̄ап̄че*, *ст̄олче*, *т̄рап̄че*“ (стр. 97), покрај деминутивно значење, можат да имаат и хипокористична нијанса. Најпосле, ако апелативите од видот *корп̄уле*,

---

[15]) Оваа мисла тој ја поткрепува со следниве примери: „*кравуле* је мила као хранитељка (cf. у Шумадији називање вола хранитељем). Јасно је диференцирано *ћуп̄уле* према *ћуп̄че*, јер прва реч не мора да означава мали ћуп, већ онај којим се радо служи домаћица, на који је навикла. То исто имамо у потенцијалној семантичкој вредности речи *чашуле*, *цезвуле*, а нарочито код *крп̄уле* (голобр. *корп̄уле*)“ са призвуком интимне везе: „повезача на коју је жена навикла“ (Romanskog tipa nastavak *-ule* u debarskom dijalektu, Slavistična revija, X 1., 1—4., стр. 97.

*чашуле*, *џезвуле* итн. веќе се карактеризираат со галовна нијанса, не е јасно зошто таа не може да се изрази и со други вакви наставки *-е*, *-це*, *-че*, *-ка*, *-ица*, *-ичка* и сл.

За разлика од *-че*, оваа наставка се придава на именки од сите три рода (сп. *брат̄уле*, *лист̄уле*; *брадуле*, *црквуле*; *дет̄уле*, *јагњуле* итн). Од друга страна, од примери со именска основа таа минала и на извесен број именки со придавска и глаголска основа (сп. *живуле*, *кусале*; *висуле*, *п̄рфчуле*, *фрфчуле* и др.). Така, како распространета се јавува не само во споменатите народни говори, туку како таква сè повеќе се затврдува и во литературниот јазик. Меѓу многубројните примери можат да се приведат следниве образувања:

Апелативи:

*брадуле*, *лицуле* (С. Дракул, Ж. Чинго), *ножуле* (Река) или *ноџуле*, *нокт̄уле*, *носуле*, *п̄рст̄уле*, *ушуле*; *душуле* (Цв. Мартиновски); или: *брашнуле*, *грозјуле*, *жит̄уле* (Река), *месуле*, *п̄ит̄уле*, *зајруле*, *ченкуле*; *лист̄уле*, *цвеќуле*; *сармуле*; *бардуле*, *вреќуле*, *грнуле*, *книжуле*, *кр̄пуле*, *п̄алт̄уле*, *п̄исмуле* в. писменце, *свеќуле*, *т̄орбуле*, *ќӯпуле*, *чешљуле* (Река), *шишуле*; *п̄орт̄уле*; *браздуле*, *брежуле*, *црквуле*; *вет̄руле*, *времуле*, *ѕвездуле*, *сонцуле* итн. (сп. и образувања од видот *сакуле* дем. од сако); или:

*вољуле* (Река), *јагњуле*, *јаруле*, *кравуле*, *кр̄т̄уле*, *магаруле*, *п̄ет̄луле*, *т̄елуле*, *шилежуле*; или:

*бат̄уле* (Цв. Мартиновски, Ж. Чинго), *брат̄уле*, *газдуле* (Ж. Чинго), *дедуле*, *мамуле*, *момуле*; или:

*бавчуле*, *бовчуле*, *кучуле*, *мачуле*, *п̄арчуле*; или: *живуле* в. рулче, *висуле* (во гатанката „*Висуле* виси, *кр̄т̄уле* крти, падна *висуле*, изеде *кр̄т̄уле*". СбНУ, VIII, стр. 256, — 'крушка и човек'.

Поради губење на врската со основната именка, честата употреба и сл. во извесен број вакви образувања галовната нијанса на *-уле* е во голема мерка забришана или наполно отсуствува, така што денес имаат главно лексичко значење. Од друга страна, за некои именки од овој вид е карактеристично дека придобиле извесна пејоративна нијанса во значењето, што е секако последица на споменатата тенденција кај оваа наставка. Во првиот и вториот вид образувања спаѓаат, на пример, следниве именки:

*бабуле* 'меур, схрв. бешика', *гргуле* 1. вид растение; 2. в. гргале, *'рбуле* (*'рбел*) — во поговорката „Се смее *шт̄рбуле* на *'рбуле*", *џунџуле* 'вид цвеќе', *шенгуле* — главно во изразот „се игра *шенгуле*" = бие шега со некого, *шт̄рбуле* 'откршен сад'; или:

*кускуле* 'мал, низок човек', *т̄ут̄уле* 'ограничен човек' и др.

Галовни имиња:

*Димуле* (Димитрија, -ар), *Крст̄уле*, *Лазуле*, *Мимуле* = *Димуле*, *Пануле*, *Радуле*, *Тр̄пуле*; *Веруле* (Вера); или: *Мит̄уле* и др.

Во споредба со апелативните образувања, примерите од овој вид имаат нешто послаба распространетост, од кое секако се гледа дека *-уле* тука не е толку продуктивна или дека сретнува конкуренција од страна на другите наставки со адекватно значење. Со исклучок на неколкуте споменати и слични примери, галовната нијанса кај образувањата на *-уле* е најчесто добро запазена, што значи дека како наставка во јазичната пракса е доста затврдена.Нејзините продуктивни можности за образување на нови примери стануваат уште поголеми со тоа што одделни писатели и поети често се послужуваат со неа. Не помалку карактеристичен за оваа наставка е, освен тоа, фактот дека влегува во состав на повеќе деривативни наставки, каде служи за закрепување, односно засилување на експресивната нијанса (главно кај наставките *-це* и *-че*) или пак самата е поткрепена од таква наставка. Своевиден куриозитет притоа претставува фактот дека деривативните наставки *-улчуле*, *-улчулче* и *-чулче* се всушност образувани по пат на редупликација на *-уле* и *-че*. Со функција на поткрепување на експресивното значење на споменатите наставки, или пак самата е поткрепена од нив, *-уле* е застапена во следниве деривативни наставки, кои за поголема прегледност можат да се поделат на три групи:

а) *-цуле, -енцуле, -чуле, -ичуле*;
б) *-уленце, -улче, -улченце*; и
в) *-улчуле, -улчулче, -чуле.*

Со различна застапеност, овие наставки ги среќаваме кај апелативи и галовни имиња, само што нешто поголема распространетост и продуктивност имаат главно некои од нив. Нивните главни особености и распространетост, предимно во посочените наши говори, се следниве:

**Наставката** *-цуле* (< *-це* и *-уле*). Добиена е со вкрстување на наставките *-це* и *-уле*, каде последнава служи за засилување на експресивното значење кај наставката *-це*, на пример: *-це* и *-уле* > *Ицуле* и сл. Образувањата од овој вид се по сè изгледа доста ретки.

**Наставката** *-енцуле* (< *-енце* и *-уле*) е исто така ретко застапена, на пример: *детенцуле*, *Иценцуле* и сл.

**Наставката** *-чуле* (< *-че* и *-уле*). Настанала на сличен начин како првите, т. е. со вкрстување на наставките *-че* и *-уле*. Во споредба со разгледаните две и повеќето од споменатите наставки има нешто поголема распространетост, но обично си останува со дијалектен колорит. Можат да се приведат, на пример, следниве образувања:

*бубачуле* (Б., Гал. дијал.), *врапчуле*, *женчуле*, *кравчуле*, *мавчуле* (маска), *правчуле* (M. Małecki, Dwie gwary macedońskie) = прасенце; *братчуле*, *момчуле*, *стопанчуле* („Ова е бре, Гостивар, *стопанчулето* негово". Ж . Чинго, НП); или:

*вртчуле* (Река) = градинче, *дрвчуле* (Река), *дупчуле*, *јаблчуле* (Б., Гал. дијал.), *јајчуле*, *камчуле*, *ковчуле* (Река), *кошулчуле* (Река), *лепчуле* (Река), *опинчулиња* (Река), *патчуле*, *првчуле* (Река) = прстенце, *рокчуле* (Б., Гал. дијал.), *снекчуле*, *стапчуле*, *столчуле*, *травчуле* (И. Сланштанец, ВЛ), *фрфчуле* (фрфало); или:

*Дачуле* (Дракчуле), *Илчуле* (Илија), *Јанчуле, Кирчуле, Климчуле* (Климент), *Перчуле* (Петар), *Станчуле* (Станка), *Стефчуле* и др., кои, меѓутоа, во реканскиот и други говори отсуствуваат.

**Наставката** *-енчуле* (< *-енце* и *-уле*): *котленчуле* и сл.

**Наставката** *-ичуле* (< *-иче* и *-уле*). Видлива распространетост има предимно во реканскиот говор, од кој можат да се приведат, на пример, следниве образувања:
*женичуле, момичуле*; или: *масичуле, нивичуле, собичуле, стомничуле, тиквичуле, торбичуле, устичуле* (Река), *чашичуле, чешмичуле* и др., спрема кои е образувано *книжичуле* и сл.

**Наставките** *-уленце* и *-улченце* (< *-уле* и *-енце, -ченце*). Служи за изразување на особено потцртана галовност, што е во голема мерка причина за ретката застапеност на ваквите образувања. Тука спаѓаат, на пример: *детуленце, котљуленце*; или: *столчуленце* и др.

**Наставката** *-улче* (< *-уле* и *-че*). Се затврдила преку примери од видот *врекуле* и *-че* > *врекулче*, од кои отпосле како одделна наставка минала и на други основи (*бавчулче* и сл.). По значење главно се совпаднува со наставките *-енце* и *-че*, а во однос на повеќето од споменатите деривatни наставки се одликува со поголема распространетост, при што одделни вакви образувања навлегуваат и се затврдуваат и во литературниот јазик. Инаку застапена е предимно во апелативи, додека галовните имиња познати им се само на некои од говорите што ја познаваат оваа наставка. Можат да се приведат, на пример, следниве образувања:

Апелативи: *бавчулче* (бавча), *браздулче, врекулче* (И. Сланштанец, В. Николески), *гредулче, книжулче, крпулче*, покрај *крпчуле, кукулче, патулче* и *патчуле, писмулче* (Б. Бојаџиски, Чекори што не можеа да запрат, стр. ); *снегулче*; *брадулче, ножулче* (Б., Гал. дијал.); или: *дедулче* „. . . вика, плаче *дедулчето*, Кај си сега, бабо мори, ми изгори *брадулчето*“. В. Николески, Крај огниште); *змијулче* и др., спрема кои е образувано *живулче* (Матов, СбНУ, VIII, стр. 257), покрај фолкл. *живуле* = рулче. Кај некои примери, меѓутоа, дошло до избледнување на експресивната нијанса, така што се карактеризираат главно со лексикализирано значење. Таков е случајот со именките дијал. *бирулче* 'чашка за ракија', *ѓунгулче* (Б. Бојаџиски, Чекори што не можеа да запрат) за лит. џунџуле.

Галовни имиња: *Насулче* (Танас), *Пасулче* (Аспасија).

**Наставките** *-улчуле* (< *-уле, -че* и *-уле*), *-улчулче* (< *-уле, -че, -уле, -че*) и *-чуле* (< *-че* и *-уле*) имаат сличности како во поглед на настанокот, кој кај сите се карактеризира со редупликација, така и во однос на значењето, кое се одликува со потцртана галовност. Наставките *-улчуле* и *-чулче* се добиени притоа со повторување на првата наставка — *-уле* или *-че*, додека наставката *-улчулче* настанала со наизменично повторување на двете наставки, т. е. *-уле* и *-че*, така што тука всушност постои двојна редупликација, кое секако претставува голема реткост кај наставките. Општо за

сите три наставки е, освен тоа, нивната ретка застапеност, поради што именките образувани со нив обично претставуваат доста изолирани примери, од кои можат да се приведат следниве образувања:

*-улчуле*: *деѿулчуле*, (Б., Гал. дијал.), *ножулчуле*;
*-улчулче*: *деѿулчулче*, (Б., Гал. дијал.);
*-чулче*: *женчулче* (Б., Гал. дијал)., *зајчулче* (В. Николески, стр. 55) и др.

Наставката *-ле* (< *-ле* < *л* + *-е* < *-ѧ* или < *-уле*). Слично на наставката *-уле*, ја среќаваме кај апелативи и галовни имиња, што е случај со повеќето вакви наставки. Треба да се одбележи, меѓутоа, дека оваа застапеност на *-ле* во говорите има наполно нееднаков, односно различен карактер. Имено апелативните образувања на *-ле* познати им се главно на оние говори кои ја познаваат наставката *-уле*, додека галовните имиња на *-ле*, општо земено, претставуваат не само општомакедонска особеност, туку и карактеристична црта на соседните словенски јазици. Оваа територијална нееднаква застапеност на *-ле* дава право да се претположи дека галовните имиња претставуваат стари образувања, додека апелативите се понови творби, кои настанале аналогно на оние со наставката *-уле*, така што *-ле* во случајов може да се земе како варијанта на *-уле*. Варијантниот карактер на *-ле*, мислам, во извесна мерка се потврдува и од напоредната употреба на *-ле* и *-уле* во образувања од видот *книжле* — *книжуле* и сл. Но независно од потеклото, кај оваа наставка денес разликуваме два вида образувања: а) апелативи, и б) галовни образувања, кои во современиот македонски јазик ја имаат следнава застапеност:

а) Апелативи: *жичле* (Б., Гал. дијал.) = жичка, *книжле*, *кожле* дем. од кожа, *носле* в. носе, *ѿрочле* (Б., Гал. дијал.) = пратче, *ризле* („Во пазуварката имаше едно чисто бело *ризле*". Симон Дракул, ВП) = шамиче, *ричле* (И. Сланштанец, Времиња и луѓе) = ритче, *рочле* (Б., Гал. дијал.) = раче; дршка; или: *козле* дем. од коза, *мажле* в. маже; или: *муѿавле*, *скуѿале* дем. од скута, скутача, *чуѿале* дем. од чупа в. чупе, и др., спрема кои се образувани и примери од видот *коѿљале* (<котле), *кучале* (<куче); *кусале* („. . . здрвен со *кусалеѿо* в раце". И. Сланштанец, Времиња и луѓе). Од друга страна, по контаминација на *-ле* и *-уле* добиени се примери од видот *кучалуле* (Река) и сл.

Приведените и слични примери претставуваат двосложни и повеќесложни образувања кои се карактеристични пред сѐ за говорите што ја познаваат наставката *-уле*. Од овие говори таа навлегува и во литературниот јазик, но последниов во случајов обично дава предност на други вакви наставки, меѓу другото, и поради тоа што образувањата на *-ле* гласовно се совпаднуваат со оние од видот *вош-ле*, *-ло*, *заб-ле*, *ло*; *кракле*, *скокле* итн., кои се карактеризираат со пејоративна нијанса во значењето, т. е. *-ле* тука претставува варијанта на *-ло* (в. стр. 286).

б) **Г а л о в н и  и м и њ а:** *Бале* (Благоја или Блага, Бранко), *Бодле* (Божидар), *Боле* (Бошко, Богоја, Богатин), *Буле* (Будимир), *Васле*, *Војле* (Воислав), *Гиле* (Глигор), *Годле* (Годе < Георги), *Дале* (Драгољуб), *Дуле* (Душан, -ка), *Ѓоле* (Ѓорѓи), *Жиле* (Живко), *Золе* (Зоран), *Јоле* (Јован), *Коле* (Коста, Никола), *Лале* (Владимир, Лазар), *Мале* (Марко, Марија), *Нале* (Најден), *Пале* (Павле, Павлина), *Рале* (Раде, Рада), *Риле* (Ристо), *Спале* (Спасен), *Стале* (Анастас), *Тале* или *Трајле* (Трајан), *Толе* (Тодор), *Цале* (Александар), *Целе* (Цветан) и др.

Образувањата од овој вид имаат значителна распространетост и, како што одбележивме, познати им се, повеќе или помалку, на сите наши говори и на говорите од соседните словенски јазици. Галовната нијанса на *-ле* тука е обично добро запазена, но независно од тоа извесни вакви примери имаат функција на лично име (сп. *Коле*, *Крле*, *Стале*, *Тале* и др.). Сепак, во однос на апелативните образувања, примерите од овој вид се пространствено далеку пораспространети, а самата наставка *-ле* спаѓа меѓу почестите наставки со вакза функција, односно значење.

**Н а с т а в к а т а** *-ленце* (< *-ле* и *-енце*). Додавањето на *-енце* кон *-ле* тука, слично на други вакви наставки, служи за истакнување на експресивната нијанса кај образувањата од овој вид. Кон ретките вакви примери спаѓаат следниве именки: *книжленце*, *козленце* и др.

**Н а с т а в к а т а** *-уш*. Покрај доста проблематичното затврдување, карактеристични за оваа наставка се секако функциите што ги има. Имено во современиот македонски јазик служи: а) за изразување на хипокористична нијанса — во галовни и лични имиња, и б) за изразување на пејоративна нијанса — во ограничен број апелативи. Како првото така и второто значење се застапени пред сè во оние говори кои граничат со албанскиот елемент, односно јазик, во кој *-уш* е особено продуктивна со првото (хипокористичното) значење, на пример: *Аљуш*, *Ибуш*, *Феруш* итн. Во споменатите народни говори со *-уш* се образуваат именки обично од првиот слог, на пример:

а) Примери со хипокористична нијанса:

*Андруш* (Андреја), *Благуш*, *Гагуш*, *Глигуш*, *Гогуш*, *Димуш*, *Ефтуш*, *Иљуш*, *Климуш*, *Котуш* (Костадин), *Ламбуш*, *Тодуш*, *Трпуш*, *Гељуш* (Ангел), *Димуш*; или: *Дануш* (Даница), *Драгуш*, *Јордуш* (Јорданка), *Лиљуш*, *Надуш*, *Радуш*, *Спасуш* и др.

Кај извесни вакви образувања галовната нијанса е доста избледена, така што за поткрепување и засилување на последнава се додава друга наставка (Димушко) или пак истапуваат со функција на лично име (сп. *Митруш*, *Никуш*, *Петруш* и сл.). Од друга страна, во одделни случаи се забележува и тенденција за развивање на пејоративност.

б) Примери со пејоративна нијанса:

*главуш* 'схрв. главоња', *дремкуш* 'поспанко, дремко', *клапуш* 'човек со големи уши, ушло', *клекуш*, *клемпуш*, *кљакуш*, *лигуш*; или: *шантуш* 'дебело, флегматично дете' и др.

Развивањето и затврдувањето на оваа нијанса кај приведените и ним слични примери во извесна мерка се должи и на изолираноста на *-уш* како наставка.

Б) *Наставки со аугментативна, аугментативно-пејоративна или пејоративна нијанса во значењето*

Како што беше одбележено во уводот, аугментативното значење кај дадена наставка најчесто е придружено и од пејоративна нијанса. Последнава, меѓутоа, својствена им е и на извесни наставки со деминутивно значење, што во голема мерка го отежнува делењето на наставките на наставки со деминутивно-хипокористична нијанса и наставки со аугментативно-пејоративна нијанса. Останува факт, меѓутоа, дека аугментативното значење е далеку почесто придружено од пејоративна нијанса отколку деминутивното, така што посоченото делење има свое оправдание, толку повеќе што друго засега не ни е познато. Со ваква нијанса во значењето истапуваат главно следниве наставки.

**Наставките** *-ло, -ле* и *-ало, -ило.* Од овие наставки основна е *-ло* која е наследена од прасловенскиот јазик, додека другите се понови наставки, од кои *-ле* претставува варијанта на *-ло,* а *-ало* и *-ило* се добиени по пат на метанализа. Независно од настанокот и сличноста во значењето, денес се сфаќаат како одделни наставки, толку повеќе што *-ало, -ило* и функционално се разликуваат од *-ло, -ле.* Сепак, при разгледувањето на нивните значења, се разбира, тргнуваме од основната наставка (*-ло*) за која е карактеристично дека истапува со повеќе значења, дел од кои се стари, односно наследени, а другите понови. Тука се задржуваме на експресивното значење на *-ло,* кое е секундарно, но сепак веќе доста старо и карактеристично за неа. Но со оглед на тоа дека глаголските образувања се основни или првобитни кај оваа наставка, тука најнапред ќе се зафатиме со разгледување на дериватните наставки *-ало* и *-ило,* а потоа ќе минеме и на другите две.

**Наставките** *-ало* и *-ило.* Како што одбележивме, добиени се со придавање на *-ло* кон глаголска основа на *-а* или *-и*, каде последниве се сфатиле како дел од наставката *-ло.* Од овие две наставки далеку пораспространета е наставката *-ало,* и тоа честопати независно од основата на глаголот (сп. *дремало, мазало, мижало,* покрај *мижло*), што значи дека истапува не само како одделна туку и како продуктивна наставка. За основни или првобитни кај образувањата на *-ало, -ило,* т. е. наставката *-ло,* тука треба да се земат значењата номен инструменти и номен агентис од кои второто е сè уште доста широко застапено, и тоа како во македонскиот така и во соседните и други словенски јазици. Преку овие значења, имено по пат на механичко пренесување на глаголското дејство од направата со која се врши дејството на човек што го врши таквото дејство или пак со честото повторување на второто значење (номен агентис) се изделило и издиференцирало ново значење — носител на својство со пејоративна нијанса што произлегува од основата на дадениот глагол. Дека развитокот на по-

следново значење го минал главно овој пат во своето затврдување, секако се потврдува од низа примери во кои е застапено напоредно со споменатите основни значења (сп. *кречетало*, *лапало*, *плашило* и др.). Во современиот јазик почесто се среќаваат, на пример, следниве образувања:

> *-ало*: *бабоштало* 'лице кое многу зборува', *боцкало* или дијал. *буцкало* в. боцкач, *викало*, покрај *викло*, *влечкало*, *врекало* или *врекло*, *врескало*, *гансало*, дијал. *гавтало* 'баботало', дијал. *гегало*, *гиздало*, *гнетало* 'гнетач', *драпало*, *драскало* 'драскач', *грдало* или *грндало*, *дремало*, покрај *дремло*, *думало* (И. Сланштанец, Времиња и луѓе), *душало* или *душкало*, *зјапало*, *ѕензало*, *кенкало* или дијал. *кинкало* 'плачливко', *разг.* *клефтало* или *кљафкало*, *климкало*, *крескало*, *кречетало*, *лапало* '1. лапање; 2. она што е за јадење; 3. човек што многу јаде, лапач', *локало* 'локач', *мрдало*, *мрцкало* 'непостојан, несигурен човек', *пласкало*, *пљампало*, *пувало*, *пувкало*, *ренѕало*, *трантало*, *траскало*, *трчкало*, *фрцкало*, *цвркало*, *цивкало*, *црекало*, *чепкало*, *чешало* 'шегач', *шљапало*, *шмукало*, *шпотало* или дијал. *чпотало*, дијал. *шуркало* 'душкало', *шушкало*; или: *-ило*: дијал. *гагрило* 'мрморко', *плашило* 1. 'предмет со кој се плашат птици; 2. човек со лоша надворешност', *страшило* = плашило и др., аналогно на кои се образувани и примери од видот *дртало*, покрај *дртило*, *муцкало*, *мотовило* или *разг.* *матовило*, дијал. *чурило* и сл.

**Н а с т а в к а т а** *-ло*. За разлика од деривативните наставки *-ало* и *-ило* кои се придаваат на глаголска основа, при што одделни такви образувања ги пазат и некогашните основни (првобитни) значења — н о м е н  и н с т р у м е н т и  и  н о м е н  а г е н т и с, именките од овој вид се изведуваат од именска, придавска и глаголска основа и истапуваат само со едно значење — н о с и т е л  н а  с в о ј с т в о  с о  п е ј о р а т и в н а  н и ј а н с а. Како почести во современиот македонски јазик се среќаваат, на пример, следниве именки, повеќето од кои се одбележени и во Речникот на македонскиот јазик:

> *брадло* 'човек со голема брада, со обрасната брада и сл.', *вошло* 'вошлив човек', *газло*, *гнасло*, *грбло*, *гушло*, дијал. *дропло* 'нечист човек', *забло*, *лигло*, *мешло*, *мрзло*, *носло*, *ушло*, кон кои се однесуваат и некои примери со нејасна етимологија и кои најчесто имаат странско потекло: *бацло* 'нечист човек', *гуло* 'расипан, пропаднат човек', *згало* 'несериозен човек, човек што се смее без повод' и сл.; или:

> дијал. *вргло*, *-ле* 'кривоглед човек', *дрипло* 'парталав човек, парталко', *дртло* (дрт=стар), *мувло*, *страшло*, *стрвло*, *штрбло*; или: *брбло* 'брблив човек', *бъжло* (Тиквеш) 'страшлив човек', *викло*, *врекло*, *врзло* 'сметен, несппретен човек', *глезло*, *грабло*, *гракло*, *дремло*, *дувло*, *кашло*, *крадло*, *крекло*, *мижло* или *мигло*, *мочло*, *прдло*, *пувло*, *смрдло*, *тушло*, *ѕвркло*, *шмркло*.

И покрај тоа што се доста обични, пред сè во разговорниот јазик, односно во народните говори, ваквите образувања се во непосредна

зависност од слични придавски, именски и глаголски основи кои, општо земено, имаат ограничена распространетост. Во однос на именките на *-ко*, примерите од овој вид се карактеризираат со нешто поголем степен на пејоративност (сп. на пр. *брбло* : *брборко*, *мешло* : *мешко*), поради што меѓу образувањата со овие две наставки речиси не доаѓа до заменување. Од друга страна, примерите образувани од глаголска основа главно се доближуваат или се совпаднуваат со оние на *-ач* со такво значење, што наоѓа одраз и во Речникот на македонскиот јазик (сп. *грабло* в. грабач, *мрцкач* в. мрцкало).

Освен македонскиот, од другите словенски јазици вакви именки познава главно бугарскиот јазик (сп. *въшльо*, *гръбльо*, *дрипльо*, *лигльо* итн.), што дава основа да се претпостави дека претставуваат понови образувања, толку повеќе што на старословенскиот јазик по сè изгледа исто така не му биле познати. Појавувањето и затврдувањето на *-ло* во примери од именска и придавска основа во секој случај изгледа доста проблематично. Основа и поттик за затврдување на образувањата од овој вид секако дале именките изведени од глаголска основа, каде ваквата нијанса во значењето на *-ло*, како што одбележивме, лесно се изведува од споменатите основни значења (номен инструменти и номен агентис). Процесот на затврдувањето на *-ло* во примери со именска и придавска основа, меѓутоа, во извесна мерка можел да биде поддржан и засилен од слични образувања во балканската средина, како на пример гр. σιγηλός 'молчелив', χοντρακέφαλος 'тврдоглав човек' итн. и особено од примери со слична наставка и значење во турскиот јазик: *burunlu* '1. човек со нос, со голем нос; 2. горд, надувен', *dişlu* '1. човек со заби, забест; 2. див, лут, жесток', *kulaklı* '1. оној што има уши; 2. оној што има големи уши'.

**Наставката** *-ле*, како што одбележивме, претставува варијанта на *-ло*, која е добиена аналогно на наставките *-е*, *-че*, *-ше* : *-о*, *-чо*, *-шо*. Застапена *-е* главно во еден дел од говорите (северномакедонските и др.), при што најчесто се употребува напоредно со наставката *-ло*. Литературниот јазик тука дава предност на *-ло*, толку повеќе што наставката *-ле* е далеку почеста и пообична во примери со галовна нијанса во значењето (в. стр. 283). Речникот на македонскиот јазик во секој случај ваквите образувања или воопшто не ги одбележува или пак упатува на формите на *-ло*. За илустрација можат да се приведат, на пример, следниве именки:

*вошле* в. вошло, *забле*, *мешле*, *носле*, *рогле*, *ушле*, *шйркле*, *ќорле*; или: *кракле*, *кашле* в. кашло, *йрдле*, *йрцле*, *скокле*, *смрдле*, *сйрашле* и др.

Во примери со напоредна употреба на *-ло* и *-ле* образувањата со *-ле* како да имаат нешто послабо истакната пејоративна нијанса од оние на *-ло*, што е во голема мерка всушност одраз на односот на наставките *-е* и *-о* (сп. *Рисше* и *Рисшо*). Независно од тоа дали примерите од овој вид свршуваат на *-ло* или *-ле*, спрема нив се образуваат женски корелативи со наставката *-ла*.

**Наставката** *-ла* (< *-ла*). Во современиот јазик е застапена во три вида образувања: а) во наследени примери; б) во заемки приспособени спрема домашните именки на *-ла* и в) во примери со пејоративна нијанса во значењето, кои тука претставуваат предмет на разгледување. Примерите од овој вид всушност претставуваат женски корелативи спрема оние на *-ло* (в. стр. 286), т. е. обележуваат женско лице со пејоративно својство. Основата на ваквите именки, исто како на оние на *-ло*, може да биде именска, придавска или глаголска. Така, спрема соодветните именки на *-ло*, се среќаваат, на пример, следниве образувања на *-ла*:

*апла* (: *апло*), *вошла*, *газла*, *гнасла*, *грбла*, *гушла*, *дрипла* 'парталка', *дртла* (< дрт 'стар'), *лигла* в. *лигушка*, *мувла*, *страшла*, *стрвла*, *ушла*, *штрбла*; или: *бацла* (разг.), *брбла*, *викла*, *глезла* (дијал), *грабла*, *крадла*, *лажла*, *мочла*, *мрзла*, *прдла*, *смрдла*, *стрвла*, *тушла*, *шмркла*.

Примерите од овој вид, како и соодветните машки корелативи на *-ло*, не се толку многубројни, но во разговорниот јазик, односно во говорите, имаат доста честа употреба. Теоретски земено од секоја именка на *-ло* со ваква основа и значење може да се образува и соодветна на *-ла*. Но слично на именките на *-ло* нови примери од овој вид се ретки. Развивањето и затврдувањето на ова значење на *-ла* е во полна зависност од она на *-ло*, што се гледа впрочем од фактот дека освен на македонскиот познато му е исто така на бугарскиот јазик (сп. *въшла*, *гръбла*, *дрипла*, *лигла* итн.), додека другите словенски јазици, вклучително со старословенскиот јазик, обично не го познаваат.

**Наставката** *-ина* (< *-ина*). Застапена е во сите словенски јазици, каде е наследена од прасловенскиот јазик, кој од своја страна ја наследил од праиндоевропскиот јазик[17]). Кај именки образувани од именска основа истапува со две основни значења: структурално и експресивно. Последново, кое е тука предмет на разгледување, се карактеризира со две варијанти: а) деминутивно-хипокористично односно хипокористично и б) аугментативно-пејоративно односно пејоративно. Во одделните словенски јазици најчесто се пазат и двете варијанти, само што обично преовладува едната од нив. Современиот македонски јазик ја познава, доста ограничено, главно втората варијанта (аугментативно-пејоративната односно пејоративната), додека од првата варијанта единствена трага претставуваат известен број лични имиња од видот *Ангелина*, *Голубина*, *Илина*, *Јанина*, *Калина*, *Малина*, *Павлина*, кај кои хипокористичната нијанса е во голема мерка забришана, така што галовни образувања во случајов

---

[17]) Опирајќи се на материјалот од литавскиот јазик, Вондрак претполага дека има двојно потекло, бидејќи самогласката *и* во едни примери настанала од *ī*, а во други од *ei*. Vergleichende slavische Grammatik, I, 543, 499.

се образуваат со додавање на *-ка* (сп. *Илинка, Јанинка, Павлинка*). Во однос на ваквите примери, нешто подобро е запазено второто експресивно значење на *-ина*, на пример:

*брадина* '1. брадло; 2. в. брадиште', дијал. *газина* („Улаа Калина ја тепаа по *газина*". М. Цепенков, СбНУ, XIV, стр. 149); сп. и фамилии *Брадиновци, Газиновци*; *ѓивина* '1. ѕивеч; 2. ѕивиниште' („Ама орманот полн со *ѓивина*, од секаде нè демнат како шакали", или „Секаква *ѓивина* се појави во долината". Ж. Чинго, НП, стр. 32 и 63), *ѕверина* = ѕвериште („И позната и непозната *ѕверина* лунѕаше околу куќата". Ж. Чинго, НП, стр. 63), *ѕидина* (дијал.), *јуначина* („... еј *јуначино*, тихо му довикна старецот на комесарот". Ж. Чинго, НП, стр. 83), *самарина* (дијал.), *старледина* (Ст. Попов) = старчиште; или: *дртина* (разг.) 'дрта мома (жена), дртла', *стрвина* = 'стрвиниште' и др.

Од приведените примери се гледа дека во современиот јазик не се толку чести и дека најчесто се застапени во народното творештво или во народните говори, така што обично претставуваат архаизми или дијалектизми. Некои вакви примери притоа наполно ја изгубиле експресивната нијанса во значењето (сп. *грбина*=грб), додека нови не се среќаваат, што значи дека *-ина* тука претставува наполно непродуктивна наставка. Истава функција во случајов обично ја имаат наставките *-ло* и *-иште*, кои се далеку пораспространети од *-ина*. Треба да се одбележи, меѓутоа, дека освен во приведените и ним слични примери *-ина* е застапена и во дериватни наставки кои се добиени по метанализа (*-етина*) или по пат на вкрстување, каде *-ина* служи за закрепување односно засилување на експресивното значење (*-штина, -оштина, -урина*) или пак самата е поткрепена од други наставки (*-инка, -етинка, уринка*). Карактеристично во случајов е секако дека некои од овие деривативни наставки имаат повеќе од едно значење (*-инка*), како и тоа дека некои од нив се одликуваат со поголема распространетост од *-ина*, но затоа последнава е далеко пораспространета со другите свои значења. Споменатите деривативни наставки ја имаат следнава застапеност.

**Наставката** *-етина*. Претставува понова наставка која е особено распространета и карактеристична за српскохрватскиот јазик. Служи за образување на именки од именска основа со пејоративна нијанса во значењето. Во современиот македонски јазик нешто поголема распространетост има во одделни говори, додека во литературниот јазик е сосем ретка, бидејќи место неа обично се употребува наставката *-иште*. Можат да се приведат, на пример, следниве образувања:

*алетина* 'аугм. ала; 2. дијал. виулица', *жабетина, женетина, ѕверетина* (М. Цепенков, СбНУ, XIII, стр. 161), *краветина, чуметина; мъжетина* (Река) = *мажиште, главетина, куќетина* и др., додека именката *своетина* 'подалечен роднина' е главно без пејоративна нијанса.

Освен во приведените примери, *-ешина* е застапена и во деривативната наставка *-ешинка*, која во нашиот јазик ја има речиси истата судбина.

**Наставката** *-ешинка* (< *-ешина* и *-ка*). Настанала во резултат на вкрстување на *-ешина* и *-ка* (*женешина* и *-ка* > *женешинка*), каде *-ка* го внесува своето деминутивно значење, со кое во случајов се ублажува пејоративната нијанса на наставката *-ина* (сп. *женешинка* : *женешина*, *врекешинка* : *врекешина*). Добиена на овој начин, таа отпосле се сфатила како одделна наставка и минала на примери од видот *ножешинка*, *ќумбешинка* и сл., т. е. во примери кои не се среќаваат со наставката *-ешина*. Примајќи го деминутивниот елемент од *-ка*, новодобиената наставка *-ешинка* се затврдила со иронично-деминутивна нијанса во значењето, која главно се совпаѓа со онаа на *-инка* (в. стр. 248). Образувањата на *-ешинка* познати им се главно на оние говори што ја познаваат наставката *-ешина*, т. е. тоа се предимно северните говори, тиквешкиот и некои други. Останатите наши говори, како и литературниот јазик, обично не знаат за примери од овој вид. Така, од споменатите говори можат да се приведат, на пример, следниве образувања:

*будалешинка*, *чумешинка*; или „*бабешинка*, *врекешинка*, *женешинка*, *кравешинка*, *кукешинка*, *ножешинка*, *нивешинка*, *сливешинка*, *шорбешинка*“ (Б. Видоески, Кумановскиот говор) и др.

**Наставката** *-шшина* (< *-шшво* и *-ина*). Настанала со вкрстување на *-сшво* (со посредство на варијантата *-шшво*, каде согласката *ш* е добиена по прогресивна асимилација на *ч*, *ж*, *ш* (сп. *човѣчьсшво* > *човечсшво* > *човешшво*) и *-ина*, на пример: *дивјашшво* и *-ина* > *дивјашшина*. Минувањето на *с* во *ш* притоа можело да биде потпомогнато и од т. н. прекусложна асимилација (сп. *скржав*-ост, *-сшво* + *-ина* > *скржавшшина* и сл.). Од вакви и слични примери *-шшина* се затврдила во одделна наставка која во современиот јазик има значителна распространетост и продуктивност, како со значењето **својство** воопшто така и со значењето **својство со пејоративна нијанса**.

Треба да се одбележи, меѓутоа, дека првобитно, а во говорите обично и денес, наставката *-шшина* во однос на значењето не се разликувала од она на *-сшво* (*-шшво*), т. е. означувала својство што произлегува од основната придавка или именка, на пример: *јунашшина*=*јунашшво* („Ајде сега камен да фрљаме, Да видиме наша *јунашшина*“. БМ, стр. 175), или: „Од тога Марко си загина *јунашшинаша* и со хитрост съде и со подмамка и наделвеше другите јунаци. . .“. БМ, стр. 528), *царшшина* = *царсшво* („Благодарни се тие што се истерани поради правината, оти нихна е *царшшинаша* небесна. . .“ Д. Миладинов, Молитвеник) и др. До колку некои вакви примери сепак имаат пејоративна нијанса во значењето, таа обично произлегува од основата, а не од самата наставка *-шшина*. Ова секако се потврдува од фактот дека речиси повеќето вакви примери се среќаваат напоредно со наставката *-сшво* (*-шшво*) и *-осш*, за кои не е познато дека сами по себе обележуваат пејоративност, туку само својство кое произлегува од основата. Таква напоредност во употребата на *-сшво* (*-шшво*), *-осш* и *-ина* се забележува, на пример, кај следниве образувања:

*дивјаштина* и *дивјаштво*, *глупавштина* и *глупство*, *лакомштина* и *лакомост*, *-ство*, *итроштина* и *итрост*, *скржавштина* и *скржавост*; *итроштина* и *итрост*; или: *ѓаволштина* и *ѓаволство*, *ѕверштина* и *ѕверство*, *свињштина* и *свињство* итн.

Кај извесни примери *-штина* служи за истакнување на основното значење — с в о ј с т в о што произлегува од основата. Таков е случајот, на пример, со именките од видот *богатштина* („Негоа *богатштина* ја немат во веков". М. Цепенков), *умштина* („Што е ова унер што напраи, Ал ќе беше од твоја *умштина*, Ал ќе беше од твојата мајка". БМ, стр. 294). Ваквото потцртување на основното значење на *-штина* сепак не можело да доведе до појавување и затврдување на п е ј о р а т и в н а т а нијанса која, впрочем, ќе се одразеше и во постарите текстови и ќе оставеше извесни траги и во народните говори. Поновиот настанок на ова значење кај *-штина*, мислам, се потврдува од фактот дека примерите со ваква нијанса во значењето му се својствени главно на литературниот јазик. Голем дел од нив, како и самото значење на *-штина*, во случајов се изгледа затврдени преку соседните словенски јазици, односно со посредството на рускиот литературен јазик. Во последниов *-щина* (= *-штина*) со оваа нијанса претставува мошне продуктивна наставка, за која В. Виноградов го истакнува следново:

„Очень продуктивный суффикс *-щин(а)* (ср. *-овщина*), служащий для образования отвлеченных слов, которыми обозначаются характеристические общественно-бытовые явления, идейные течения с отрицательной окраской. Соответствующие слова производятся оченъ часто от имен лиц, деятельность которых служит характерным признаком эпохи, режима, общественных явлений, идейных направлений или выражает их сущность". Освен тоа, истакнува дека брзото распространување на употребата на *-щина* и *-овщина* почнува од средината на XIX век, но најголема експресивна сила и продуктивност придобила „в нашу революционную эпоху. Ср. у Ленина: *патриархальщина*, *обломовщина*, *кружковщина*, *пуришкевичевщина*, *постепеновщина*" итн. (Русскии язык, стр. 139—140).

Голем дел од ваквите примери се навлезени и затврдени и во современиот литературен јазик со посредството на соседните словенски јазици или направо. Само по себе се разбира дека од нив *-штина* со ова значење можела да мине и на домашни основи. Така, во современиот јазик ваква нијанса во значењето имаат, на пример, следниве именки кои се образуваат од именски и придавски основи:

*адвокатштина*, *варварштина*, *византиштина* 'итрост', *госпоштина*, *донкихотштина*, *достоевштина*, *езуитштина*, *еснафштина* = еснафско разбирање и гледање на општите работи; еснафски предрасудоци, *збирштина*, *интелектуалштина*, *канцеларштина*, *неразбирштина*, *папагалштина*, *партизанштина*, *поповштина*, *селанштина*, *туѓинштина*; *големштина*, *детинштина* 'детска постапка при возрасен човек', *лукавштина* и др.

Од приведените примери се гледа дека *-шѿина* со оваа нијанса во значењето е доста распространета и продуктивна наставка, така што по потреба можат да се образуваат нови примери. Особеност кај неа претставува, освен тоа, дека е застапена во дериватната наставка *-ошѿина*.

**Наставката** *-ошѿина* (< *-осѿ* и *-шѿина*). Настанала со вкрстување на наставките *-осѿ* и *-шѿина*, на пример: *ѿросѿ* и *-шѿина* > *ѿрошѿина*, каде *-шѿина* служи за поткрепување односно засилување на наставката *-осѿ*. Од вакви именки *-шѿина* се почувствувала како оделна наставка и минала и на примери од видот *веѿрошѿиње*, *надворшѿиње* и сл., кои обично не се познати со наставката *-осѿ*. Во поглед на значењето, примерите на *-ошѿина* наполно се совпаднуваат со оние на *-шѿина*, т. е. обележуваат својство, односно својство со пејоративна нијанса во значењето. Што се однесува до образувањето на именките од овој вид, тоа, слично на примерите на *-шѿина*, станува со придавање на *-ошѿина* кон придавски и именски основи. Особеност во случајов претставува тоа што повеќето вакви примери имаат и форма за збирна множина *-ње* Меѓу ограничениот број образувања на *-ошѿина* можат да се приведат, на пример, следниве:

> *веѿрошѿиње*, *враговшѿина*, *-ње*, *ѿрошѿина*, *-ње*, *кумошѿина*, *мудрошѿина*, *-ње*, *надворшѿиње* („. . . многу лековито за секаква болес: од туѓо нагазиште. . . од *надворшѿиње*. . ." М. Цепенков, СбНУ, XV, стр. 102), *самошѿина* и др.

**Наставката** *-урина* (< *-ура* и *-ина*). Добиена е со придавање на *-ина* кон наставката *-ура*[17]), која во нашиот јазик навистина не е запазена, но затоа доста е распространета во српскохрватскиот јазик (сп. *девојчура* итн.). Примерите на *-урина* се нешто пораспространети пред сè во граничните со српските говори, додека во литературниот јазик се сосем ретки и изолирани (*водурина*). Слично на *-ура*, наставката *-урина* тука има аугментативно-пејоративно или пејоративно значење. Во говорите или разговорниот јазик почесто се застапени, на пример, следниве именки, кои се образуваат главно од именски основи:

> *водурина*, *главурина*, *зградурина*, *сѿаѝчурина* (стапиште), *шумурина* и др., како и именката *јагурина* (=јагурида), која нема експресивно значење.

Ограниченоста на приведените и ним слични примери се објаснува главно со архаичноста на оваа наставка, место која најчесто се употребува наставката *-ишѿе*. Но, како што одбележивме, тоа е сосем обична и продуктивна во српскохрватскиот јазик. Освен во посочените примери, *-урина* е исто така застапена и во дериватната наставка *-уринка*.

---

[17]) Траги од оваа наставка, покрај именките од овој вид, се пазат и во примерите со наставката *-урка* (в. стр. 254).

**Наставката** *-уринка* (< *-урина* и *-ка*). Настанала на ист начин како наставката *-ешинка*, т. е. по пат на вкрстување на наставката *-урина* во примери од видот дијал. *водурина, брадурина, шумурина* итн. и настав ката *-ка* која тука, слично на споменатите наставки, служи за намалување, односно ублажување на степенот на пејоративното значење кај примемерите со наставката *-урина*, во резултат на кое е добиена нова, односно подруга нијанса — деминутивно-подбивна. Наставката *-уринка* во современиот македонски јазик не придобила некоја поголема распространетост, а самите примери имаат главно дијалектен карактер. Меѓу именките од овој вид спаѓаат, на пример, следниве образувања:

*водуринка, класуринка, овчуринка* („По стотина, стојпетшеесе *овчуринки* вртат браќата". Ст. Попов), *йлачкуринка* („Нека си врзе *йлачкуринкиїе* во некое торбиче". Ст. Попов) и др.

**Наставката** *-аїана* и *-еїана*. Едната од овие две наставки е варијанта на другата, но и двете се карактеризираат со ограничена распространетост, и тоа главно во тиквешкиот и некои други наши говори. Литературниот јазик во секој случај образувањата од овој вид не ги познава. Именките на *-аїана, -еїана* имаат аугментативно-пејоративна нијанса во значењето, а нивното образување станува од именски основи, на пример:

*-аїана*: *главаїана* (глава), *сїайаїана*; *смокаїана* (смок) и др.;
*-еїана*: *въчеїана* (< вък), *женеїана* (Ст. Попов), *мажеїана*, *йойеїана*; *смокеїана*; *носеїана* (нос) и др.

За наставките *-еїина* и *-еїинка* в. стр. 289 и 290.

**Наставката** *-ишїе*. Претставува општословенска наставка која истапува со повеќе значења и се карактеризира со доста голема распространетост. Во современиот македонски јазик едно од основните и секако најраспространети значења на *-ишїе* е аугментативно-пејоративното или пејоративното (предимно во примери кои обележуваат лица, лични имиња и сл.). Карактеристично за ова значење на *-ишїе* е дека не е наследено, што се потврдува главно од следниве факти. Во старословенските споменици примери со вакво значење не се среќаваат, од кое може да се заклучи дека на старословенскиот јазик не му биле познати. Од друга страна, во некои од современите словенски јазици *-ишїе* во случајов има деминутивно-хипокористично (словенечкиот) или деминутивно-пејоративно (полскиот јазик).

Од ова јасно произлегува дека експресивното значење кај оваа наставка се развило нешто подоцна кое, меѓутоа, со текот на времето во нашиот јазик станувало сè почесто кај неа и се проширило за сметка на значењето место (сп. *куќишїе, градишїе*; *босїанишїе, нивишїе* и др.). До оваа промена секако дошло главно поради тоа што значењето

м е с т о им е својствено на повеќе наставки (сп. *-ло*, *-ак -ник*, *-арник*, *-ица*, *-ница* и др.), во кои наставката *-иште* сретнала извесна конкуренција или станало нужда од еден вид диференцијација меѓу нив, во резултат на кое *-иште* со споменатото експресивно значење во случајов превладало над значењето м е с т о.

Примери со а у г м е н т а т и в н о-п е ј о р а т и в н о значење во современиот македонски јазик се образуваат речиси од секакви видови именки кои можат да имаат вакво значење, а тоа се пред сè оние што означуваат предмети и поими од секојдневниот живот, делови од телото, животни и птици, како и лица спрема кои човек има некаков однос. Именките од овој вид имаат во животот толку честа употреба, што не би имало потреба од примери да се покаже продуктивноста на *-иште*. Сепак, за да се здобиеме со извесна претстава за распространетоста на *-иште*, можат да се приведат, на пример, следниве образувања:

а) Именки кои означуваат предмети, вид храна и други конкретни и апстрактни поими:

*бочвиште*, *врекиште*, *гредиште*, *дабиште*, *дрвиште*, *долапиште*, *доламиште*, *крпиште* (*а*), *иглиште*, *јорганиште*, *капиште*, *калпачиште*, *книгиште*, *коритиште*, *котлиште*, *кошулиште*, *креветиште*, *ламбиште*, *масиште*, *плотиште*, *појасиште*, *разбоиште*, *сабјиште*, *секириште*, *самариште*, *сламиште*, *столиште*, *страшилиште*, *трупиште*, *тавиште*, *тефтериште*, *торбиште*, *тутуниште*, *фесиште*, *фустаниште*, *чалмиште*, *чешлиште*, *штичиште* (сп. „...напаѓани *листишта* и *дрвишта*, некои зафрлени *штичишта* по *племништата*, *низ трлишта* по Лази...“ Ст. Попов); или:
*дождиште*, *маглиште*, *облачиште*, *снежиште*; или:
*виниште*, *водиште*, *зеленичиште*, *гравиште*, *кромидиште*, *манџиште*, *месиште*, *пивтиште*, *пипериште*, *ракииште*; или:
*ветриште*, *вечериште*, *дениште*, *времиште*, *зимиште*, *сониште*, *нокиште*, *сениште*, („*Нокиште* полно со *сеништа*“. Ж. Чинго, НП);

б) Именки кои означуваат место, просторија и сл.:
*браздиште*, *бунариште*, *вириште*, *калиште*, *нивиште*, *долиште*, *дупчиште*, *градиште*, *планиниште*, *ридиште* 1. ридно место; 2. аугм.-пејор.;

*бунариште*, *дуќаниште*, *зградиште*, *колибиште*, *кујниште*, *куќиште*, *плевниште*, *собиште*, *фабричиште*, *фурниште*, *хотелиште* (сп. *станиште* и сл.).

в) Именки кои означуваат дел од телото:

*брадиште* („Ти се направил ѓаолот еден каугер со едно долго *брадиште*, со едно големо *расиште*, дури поземи да се влечка“. М. Цепенков, СбНУ, кн, VIII, стр. 165), *влакниште*, *главиште*,

*забиште*, *косиште* („Бујцата била едно старо *жениште* со едни долзи *косишта*. . . , едни *забишта* имала како некои *диклишта*". М. Цепенков, СбНУ, XIII, стр. 151), *колениште*, *лактиште*, *ножиште*, *нокtишта*, *носиште*, *образиште*, *прстишта*, *рачиште*, *рожиште*, *стомачиште*, *устиште*, *цревишта*; или: *гласиште* („Со она негово силно *гласиште*". Ж. Чинго, НП) и др.

г) Именки кои означуваат животни, птици, инсекти:

*алиште* I аугм. од ала; II дел од облеката, *биволиште*, *бравиште*, *бумбариште*, *веприште*, *волиште*, *волчиште*, *гавраниште*, *говедишта*, *дивиниште*, *желкиште*, *змииште*, *ѕвериште*, *квачкиште*, *козиште*, *кобилиште*, *коњиште*, *кравиште*, *кучиште* („. . .Можеби тоа *кучиште* ви е околу куќата". Ж. Чинго, НП, стр. 53), *ламјиште*, *магариште*, *мачкиште*, *мачориште*, *мечкиште*, *мувиште*, *орлиште*, *петлиште*, *прасиште* итн.

д) Именки кои означуваат лице:

*ајдучиште*, *апашиште*, *бекариште*, *будалиште* или *будаличиште*, *вдовчиште* (Ст. Попов), *вдовичиште*, *воденичариште*, *војничиште*, *говедариште*, *девериште*, *девојчиште*, *дедиште*, *детиште*, *жандариште*, *жениште*, *золвиште*, *измекариште*, *коцкариште*, *мажиште*, *мајсториште*, *мангупиште*, *момиште* или *момичиште* (Ж. Чинго), *момчиште*, *невестиште*, *овчариште*, *офицериште*, *пандариште*, *пољачиште*, *попадиште*, *попиште*, *сватиште*, *свекрвиште*, *селаниште*, *старчиште*, *фурнаџиште*, *човечиште*, *шпиониште* итн.;

или: *Арапиште*, *Арнаутиште*, *Германичиште*, *Грчиште*, *Ѓупчиште*, *Италијаниште*, *Турчиште* или *Турчиниште*, *Циганиште*, *Цинцариште* итн.

е) Именки кои означуваат лични имиња и прекари:

*Атанасиште* ( : *Атанас*), *Божиниште*, *Бојаниште*, *Боризиште*, *Василиште*, *Драганиште*, *Душаниште*, *Јованиште* („Малото Јоше стана *Јованиште*. . ." Ст. Попов, Крпен живот, стр. 237), *Љубиште* (: *Љубе*), *Петриште*, *Стаматиште*, *Стојаниште*, *Тодориште*, *Трајаниште*, *Трпиште* итн.; сп. и прекар *Аџиче* (Охрид), *Лошотиште* (В. Чинго); *Весиште* ( : *Веса*), *Десиште*, *Донкиште*, *Живкиште*, *Надиште*, *Персиште*, *Славкиште*, *Стојниште*, *Тодоркиште* итн.; или: *Божиничиште* ( : *Божиница*), *Боризичиште*, *Драганичиште*, *Јованичиште*, *Петрејчиште*, *Трајаничиште*, *Стојаничиште* итн.

Последниве групи примери поголема распространетост имаат главно во разговорниот јазик и особено во одделни народни говори. Аналогно на апелативите, личните имиња во вакви случаи исто така добиваат член (сп. *Стојаниште-то*, *-во*, *-но*, од кои обично најчесто е оној на *-но*). Кај апелативите, особено оние што обележуваат нешто живо, ваквата нијанса е далеку почеста, која е притоа доста обична и во литературниот јазик. Треба да се одбележи, меѓутоа, дека не е ретка

или необична и кај именки кои имаат, поголемо или помало, апстрактно значење, на пример: *времиште*, *горештиниште* (И. Сланштанец), *животиште* (Ж. Чинго), *изгориште*, *лоштиште*, *темничиште*, *работиште* и сл. Ваквите и низа други примери се секако несомнен доказ дека *-иште* претставува продуктивна наставка како со првата така и со втората своја експресивна нијанса. Затоа не ќе биде преувеличено ако истакнеме дека меѓу наставките од овој вид *-иште* е несомнено наша најраспространета наставка.

* * *

Разгледувајќи ги наставките со експресивна нијанса во значењето, не би можеле да ги одминеме и оние наставки кај кои ваквото значење е сосем секундарно и кое по пат на најразлични асоцијации се развило од основните значења на дадена наставка од овој вид. Тука спаѓаат како стари, односно наследени од прасловенскиот јазик, така и некои понови, но со значителна распространетост наставки. Меѓу последниве се однесуваат наставките *-џија* (*-чија*) и *-лак*, кои претставуваат особеност пред сѐ на разговорниот јазик. Од другите, постарите наставки тука треба секако да бидат одбележени наставките *-ија*, *-ар* и *-ач*. Споменативе наставки во современиот македонски јазик ги имаат следниве особености и застапеност:

**Наставката** *-џија*, *-чија* (< тур. *-ci*, *-çi*). Добиена е со проширување на турската наставка *-ci*, *-çi* со (*-j*)*a*. Во нашиот и соседните словенски јазици е преземена и затврдена преку доста многубројни примери од турскиот јазик од кои отпосле минала и на домашни основи. Оваа наставка истапува со две основни значења: а) човек со даден занает или занимање: *бозаџија*, *кондураџија*; *саатчија*, *ќебапчија*; *вин/ар/џија*, *содаџија* итн., и б) носител на својство кое произлегува од основата на именката: *гагаџија*, *далаверџија*, *мајтапчија*, *сеирџија*; *креваџија*, *фалбаџија*, *ефтинџија*, *скапчија* итн. И едните и другите примери во современиот македонски јазик имаат значителна распространетост, но нови вакви примери обично се образуваат со наставките *-ар*, *-ач*, *-ник* и сл. Преку именките со споменатите две основни значења, особено последново, во извесни примери, образувани предимно во поново време, се развила експресивна нијанса со пејоративна обоеност. Изделувањето на ваквата нијанса кај примерите на *-џија*, *-чија* е секако потпомогнато од фактот дека последнава, во однос на други адекватни по значење наставки, се карактеризира со извесна архаичност.

Така, во примери со напоредна употреба на *-џија* и друга наставка, образувањата со првата наставка (*-џија*) обично се одликуваат со извесна експресивност од пејоративен карактер (сп. *водоводчија* : *водоинсталатор*, *електриџија* : *електричар* или *електроинсталатор*, *поштаџија* : *поштар*). Во случаи кога не се работи за стилска употреба, односно кога не постои стилска обоеност и сл., во литературниот јазик обично се претпочита друга наставка со адекватно значење, што наоѓа одраз и во Речникот на македонскиот јазик кој во случајов најчесто упатува на

наставката *-ар* или сл., на пример: *костенција* в. костенар, *млекарција* в. млекар, *комитација* в. комита; *хајкација* в. хајкач; или: *женкарција* в. женкар, *љубовција* в. љубовничар итн. Со пејоративна нијанса во значењето почесто се употребуваат, на пример, следниве образувања:

*филмација, фудбалција*; или: *бунтација, паролција, силеција, сметкација, тројкација, аминција, големција* и др.

Ако со двете основни значења *-ција* е веќе архаична и главно непродуктивна, со оваа нијанса во значењето таа одново придобива извесна продуктивност.

**Наставката** *-лак* (< т. *-lık, -luk, lik, -lük*). Слично на наставката *-ција*, и оваа наставка преку основните значења, особено значењето својство, во извесни примери придобила нијанса на пејоративна обоеност:

*војниклак, кметлак, мајсторлак, стројниклак, големцилак* или *големштилак* (сп. и *партизанлак); госпоштилак, граѓанштилак* и сл.

Освен наставките *-ција* (*-чија*) и *-лак*, слична експресивна нијанса својствена им е на уште некои наставки, за кои ваквата нијанса, меѓутоа, обично не е толку карактеристична, бидејќи се далеку почести и по-обични со другите свои значења. Експресивната нијанса во значењето тука е сосем секундарна и добиена е по најразлични асоцијации од основното или другите нивни значења. Експресивниот елемент во значењето кај примерите со вакви наставки е најчесто во процес на развивање или затврдување. Независно од ограничената застапеност, образувањата од овој вид претставуваат доста карактеристичен белег или одлика на современиот јазик. Со ваква функција истапуваат пред сè следниве наставки:

**Наставките** *-ија* и *-отија*: *гладија* („Голема *гладија* ќе настане", или „Тоа било којзнае кога, . . . една *гладија* толку да биде, камен да пука". Ж. Чинго, НП, стр. 10 и 36), *народија* („. . .со своите зборови ја потпали *народијата*", или „Сета *народија* ја исплака другарката Ламбевица". Ж. Чинго, НП, стр. 8 и 32); или *-отија*: *бучотија* („Источниот ветер ни ја исполнува главата со *бучотија*", стр. 202) и др.

**Наставката** *-ар*: *кокошкар* '1. оној што препродава кокошки; 2. оној што е лаком за јадење на кокошки; 3. крадец на кокошки; 4. плашливко', *мазникар, погачар, сомунар* и др., спрема кои е образувано и *сенкар*.

**Наставката** *-ач*: *бегач* 'бегалко', *боцкач* 'боцкало', *гибач, гнетач, драскач, дупач, јадач, лапач, легач* и сл.

Во споредба со првата А) група наставки, бројот на овие со аугментативно-пејоративно значење, вклучувајќи ги тука и последниве, е значително помал. Ова се објаснува главно со фактот дека деминутивно-хипокористичните нијанси обично имаат поголема примена во јазикот, кое од своја страна наоѓа одраз и во самата деривација, која кај нив е неспоредливо поголема од онаа на последниве. Засилувањето на експресивноста кај последниве е можно само кај некои од нив, и тоа главно со придавање на наставката *-иште* (сп. на пр.: *женетиниште*; *сенкариште; лапачиште*, *легачиште* и сл.). Меѓутоа, како едните така и другите наставки претставуват карактеристичен белег на нашиот јазик, особено неговата разговорна варијанта.

# ПРЕГЛЕД НА НАСТАВКИТЕ СО ЕКСПРЕСИВНО ЗНАЧЕЊЕ

А) Наставки со деминутивно, деминутивно-хипокористично и хипокористично основно значење



Б) Наставки со аугментативно, аугментативно-пејоративно и пејоративно значење:

*Борис Марков*

## СУФФИКСАЛЬНОЕ ОБРАЗОВАНИЕ ИМЕН СУЩЕСТВИТЕЛЬНЫХ, ВЫРАЖАЮЩИХ ЭМОЦИОНАЛЬНУЮ ОКРАСКУ

*Резюме*

Морфологическим средством выражения эмоциональной окраски у имен существительных в македонском, а также других славянских языках, являются суффиксы, в то время как приставки в данном случае представляют редкие обломки, не имеющие словообразовательной функции. Ввиду того что большинство суффиксов с уменьшительно-ласкательным оттенком встречается также у собственных имен, последние не могут полностью отсутствовать в таких работах как наша. Все суффиксы с упомянутым значением подразделяются на две основные группы: а) суффиксы с уменьшительным, уменьшительно-ласкательным или ласкательным оттенком, и б) суффиксы с увеличительным, увеличительно-уничижительным или уничижительным оттенком. В ряде случаев, между тем, указано, что невозможно провести четкую границу между уменьшительным и ласкательным или между увеличительным и уничижительным оттенками. Кроме того, в работе отмечается, что в некоторых случаях суффиксы первой группы переходят во вторую группу, что до некоторой степени затрудняет классификацию суффиксов этого типа.

Из сопоставления упомянутых двух групп суффиксов видно, что первая из них количественно значительно превышает вторую. В работе охвачены преимущественно те суффиксы и их производные, которые свойственны в первую очередь македонскому литературному языку, но вместе с тем упоминаются и некоторые более редкие суффиксы или их отдельные оттенки, которые присущи преимущественно македонским говорам. При каждом суффиксе или его производных отмечается его возникновение, распространенность и продуктивность в языке, причем везде, где это возможно, проводится сопоставление с подобными значениями или их оттенками в других славянских языках. В качестве примеров использованы тексты македонских писателей, Словарь македонского языка, некоторые сборники народного творчества и п.

*Марија Сидоровска*

## ПОВРАТНО — СТИЛИСТИЧКИОТ КОМПОНЕНТ *СИ* ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК ВО СПОРЕДБА СО ЧЕШКИОТ

Ако се направи обид во речникот на македонскиот јазик при глаголите да се додава повратно-стилистичкиот компонент *си*, ќе се види, дека е тоа можно при повеќе од 60% од сите случаи, при што глаголите добиваат посебни нијанси на значења. Има случаи кога овој елемент е неопходен, т. е. претставува индиректен објект кој го дополнува глаголот, или означува повратност, или взаемна повратност, а во други случаи се употребува во определени ситуации (доста често во народните и детските приказни, или во секојдневниот разговор), како стилистички елемент. Освен тоа овој компонент понекогаш се јавува и како етички датив.

Компонентот *си* се употребува и во некои други словенски јазици, на пример во чешкиот. При сопоставување може да се утврди дека има и совпаѓања, но исто така и разлики во употребата. Во македонскиот јазик ова прашање не е проучено. Затоа со оваа статија се има за цел да се утврди во кои случаи овој елемент се употребува, и какви нијанси кон основното значење привнесува. Теоретското објаснување ќе придонесе правилно да се осмислува употребата на овој компонент при преводите на македонски од другите јазици во кои тој се содржи.

Материјалот го црпев од зборникот „Повоени македонски прозаисти", изд. 1960, потоа од расказите на В. Подгорец и други наши прозни писатели. Анализирав преку 300 примери. За чешкиот јазик: „Mêstečko na dlani" од J. Drda и примери од речниците на чешки јазик и според Ацаркина (в. подолу).

На прашањето за употребата и значењето на компонентот *си* во чешката лингвистичка наука доста внимание му обрнале академикот B. Havranek[1], Fr. Kopečny[2] и други автори; руската лингвистка З. Леоновичева[3] го разгледува овој проблем споредбено во рускиот и чешкиот

---

[1]. B. Havranek. Genera verbi v slovanskich jazycich. Praha, 1928.

[2]. Fr. Kopečny. Passivum, reflexivni forma slovesna a reflexivni sloveso. „Studie a prace linguisticќé", I. Praha, 1954.

[3]. З. Леоновичева. Чешские возвратные глаголы с частицей si и их соответствия в русском языке. „Славянское языкознание", Серия филологических наук, вып. 64. Ленинград, 1962.

јазик, а лингвистката Ацаркина[4], му посветува една поголема статија во која го проучува компонентот *си* и неговата употреба во чешкиот јазик. Таа ги проучува значењата и функциите на компонентот *си* и смета дека во чешкиот јазик во голема мера е извршен процесот на преодот на *си* од кратка форма на повратна заменка во функција на индиректен објект, во повратен глаголски компонент — составен лексички елемент на глаголот. Според нејзината констатација „елементот *си* во современиот чешки јазик скоро ја загубил врската со исконското значење на објектност и е формообразувачки елемент; со неговото присоединување, порано неповратните глаголи стануваат повратни".[5]

Всушност и глаголите со *се* и глаголите со *си* можеме да ги наречеме само условно повратник.

Проф. Б. Конески[6] во својата граматика не се сложува со определбата што се среќава во различни учебници и според која повратни глаголи се оние кај кои дејството не преоѓа на даден предмет, туку се враќа на самиот вршител — подметот. Тој вели: „. . . И најповршното сопоставување покажува дека повратноста разбрана така може да се однесува само на ограничен круг од глаголи, што имаат ваква форма". На пример лексичкото значење на глаголот *се мие*, ја оправдува таа определба, но при *се смее* веќе таа не е оправдана. „Всушност, — вели Конески, — повратната заменка покажува, дека дејството *останува во опсегот на подметот* (подвлекла М. С.), тоа што важи општо за непреодните глаголи, а како поспецијален случај може да се јави тука и враќањето на дејството врз самиот подмет" [7]

Ова што е погоре речено за глаголите со *се*, може наполно да се примени и кон глаголите со *си*. И за нив е карактеристично тоа, дејството да останува *во опсегот* на подметот, а посебни се случаите кога дејството се враќа на самиот подмет.

Компонентот *си* во чешкиот јазик кај определен број глаголи навистина станал формообразувачки елемент на глаголот; во некои случаи тој прилично го менува и значењето на глаголот. Но процесот не ја добил својата завршна форма насекаде. Ќе се запреме накусо на констатациите на Ацаркина, изнесувајќи ги патем и своите забелешки и правејќи споредба со македонскиот јазик.

Ацаркина ги разделува разгледуваните глаголи на три поголеми групи: вистински повратни, заемно-повратни и стилистички обоени.

За разлика од повратните глаголи со компонентот *се*, во македонскиот, како и во чешкиот, повратните глаголи со *си* не изразуваат пасивност, ни безличност (спореди: кај нас се работи; полето се обработува од селаните; си зборува, си купува). Покрај овие два типа на употреба на глаголите со *се*, познато е дека инаку глаголите со *се* при другите

---

[4]. Ацаркина Т. А. Возвратный компонент si в современном чешском языке. АН СССР. Институт славяноведения, Москва, 1963.

[4]. Ацарки на Т. А. Наведената статија стр. 4.

[5]. Конески Б. Граматика на македонскиот литературен јазик. Дел II. Скопје, 1954.

Б. Конески, наведенниот труд, стр. 181.

случаи на своја употреба се карактеризираат со тоа, што кај нив наполно совпаѓаат субјектот и објектот (се измачувам, се враќам) и со тоа што тие се непреодни.

I. Глаголи со *си* со вистински повратено значење.

Глаголите со *си* со вистински повратно (според Аџаркина с о б с т в е н н о в о з в р а т н о е) значење се делумно повратни и преодни. Кај нив е најчесто неопходен објект, кој во извесни случаи лексички означува дел од човековото тело.

Аџаркина ја дели оваа група глаголи на четири подгрупи:

1. Глаголи со значење на дејство чиј објект е физичката личност на дејствувачот.

2. Глаголи со резултативно активно дејство.

3. Глаголи на говорење, мислење, умствена дејност.

4. Глаголи на пројавување на волјата, душевна дејност, односи меѓу луѓето.

Глаголите од првата подгрупа разделени се на три раздели. Тука спаѓаат на пример:

а) myti si /ruce/ — си ги мие /рацете/
mnouti si /oči/ — си ги трие /очите/
mnouti si /ruce/ — си ги трие /рацете/
namalovati si /obličej/ — си го дотера /лицето/
naličiti si /rty/ — си ја нацрви (карминиса) /устата/
nabarviti si /vlasy/ — си ја обои /косата/
zašpiniti si /ruce/ — си ги извалка /рацете/

б) umazati si /šati/ — си го извалка /фустанот/
zavati si /kravatu/ — си заврза /машна/

в) podlamovati si /zdravi/ — си го поткопа /здравјето/

Примери од литературата:

Секое утро кога се мијам на потокот лицето си го мачкам со здравец. (в. Подгорец, чудесно патување).

Кај глаголите од оваа подгрупа, а особено кај глаголите од разделот под а) навистина се содржи максимална степен на повратност, во споредба со останатите глаголи од оваа група. При споредување со македонскиот јазик може да се констатира дека тие имаат наполно адекватна употреба во двата јазика. И во македонскиот, како и во чешкиот *си* претставува индиректен објект кој укажува дека дејството се враќа врз самиот субјект, т. е. се однесува на дел од телото на субјектот. Во контекстот-синтагмата се конкретизира кој дел е тоа. Според тоа и преводот на синтагмите во чиј состав се наоѓаат овие глаголи не може да претставува тешкотија.

Во однос на значењето на глаголите од разделот под б) што изразуваат дејство „усмерено на предмети одделни од дејствувачот", сметам треба да се додаде дека тука во голема степен е присутна нијансата на значење на посесивност (čistiti si boty), кое важи и за чешкиот (според Зајичкова[8] *си* се употребува во чешкиот јазик ретко со значење на посесивност), а особено за македонскиот јазик.

[8]. Zajičkova J. O problemech užívání ruského zájmena *себе*, Ruský jazyk, XVIII, 5, 1967—1968.

Во третиот раздел (под в) спаѓаат глаголи со значење на физичто дејство врз субјектот. Во контекстот-синтагмата се ограничува сферака на дејството на субјектот:

podlamovati si /zdravi/ — си /го/ поткопа /здравјето/
zastuditi si /krk/ — си /го/ настине /грлото/
zkaziti si /žaludek/ — си /го/ растрои /стомакот/
zničiti si /zdravi/ — си /го/ уништи /здравјето/
přoezati si /palec/ — си /го/ пресече /прстот/
vykloubiti si /ruku/ — си /ја/ свитка /раката/
zlomiti si /nohu/ — си /ја/ скрши /ногата/

Семантички глаголот обично тука означува дејство кое не е пожелно за објектот. А објект е самиот субјект. Според тоа, активното дејство на субјектот тука е ослабено, најчесто ненамерно. Си ја скршив ногата е адекватно на: погрешно згазнав, така што ми се скрши ногата. Субјектот со некое друго активно дејство го обусловил дејството на кое потоа станува објект.

Примери од литературата:

Сепак се препна на нечии нозе, и паѓајќи, си го удри коленото (Ѓ. Абаџиев. Ножот).

Во оваа група на глаголи со преовладувачки повратно значење, компонентот *си*, изразувајќи дека дејството што го врши субјектот се однесува на самиот субјект, се наоѓа функционално во соодност со другите дативни објекти, што како и тој претставуваат енклитички кратки заменски форми:

Си ги мијам рацете, сине.
Ти ги мијам рацете сега тебе.
Му ги мијам рацете и на твоето сестриче.

Спореди во српскиот јазик: себи, теби, њему. Опраћу руке најпре себи, затим теби и најзад њему. Да напомниме, кога веќе направивме една ваква споредба, дека во српскиот јазик не постои кратката заменска форма *си*.

Во наведената група глаголи, за изразување на значењата што ги наведовме компонентот *си* е неопходен. Кога се употребуваат без него, тие глаголи, се разбира, ги губат оние додатни значења, што тој ги привнесува кон нивното основно значење. Ако покрај глаголот не се наоѓа *си*, се очекува дека тука треба да се употреби *ти* или *му* и т. н., т. е. некоја од другите енкилитички форми на заменката што стојат во соодност со *си*.

2. Глаголи со резултативно активно дејство. Компонентот *си* овдека внесува објектно значење „во корист на себе". Дејството на субјектот е насочено за достигнување на таа цел.

Во однос на ширината на употребата на *си* со групата глаголи што овдека ги вбројува Ацаркина, на мислење сме дека е таа поширока во чешкиот јазик отколку во македонскиот, поточно, дека кај некои од соодветните глаголи во македонскиот јазик компонентот *си* не секогаш е неопходен за да се изрази даденото значење.

Ацаркина ги наведува следниве глаголи:

koupiti si /nêco/ najíti si /záminku/
vziti si /nêco/ nadejíti si /cestu/

proklestiti si /cestu/
pronajmouti si /pokoj/
proraziti si cestu
přetplatiti si (noviny/
připliti si /cigaretu/
připraviti si vêci pred odjezdom
pripraviti si obêd
schovati si co /na památku/
spraviti si chut
stavêti si hnizdo
škoditi si
našetřiti si /penzíe/
najíti si praci
nacpati si /dymku/
nechati si /narust, vousi/
udêlati si /místo na stole/
uhájiti si /první místo)
ukrátiti si /dlouhou chvili/
uškoditi si
vyhlédnouti si /nábytek/
vyzkoušeti si /šaty/
zachovati si /zdraví/
zachovati si /dobrou náladu/
zapsati si (poznámku/
zapsati si /za uši/

Значењето на овој компонент во дадениве синтагми е објект на предназначеност, наменетост за самиот субјект. Терминот повратност ако тука се употреби, е навистина многу условно употребен; се однесува само на тоа, што дејството се врши во интерес на самиот дејствувач.

Авторката на статијата подвлекува, дека некои од тие глаголи без *си* имаат во чешкиот јазик подруго значење. Значи, компонентот *си* ја менува и нивната семантика. Но не треба да се испушти од предвид, дека понекогаш контекстот е тој што придонесува семантиката да биде подруга. Во македонскиот јазик скоро нема такви случаи кога семантиката на глаголот е изменета поради додавање на *си* покрај глаголот. Кај нас кон истата семантика овој компонент го придодава само значењето „за себе, во своја корист". Во нашиот јазик, освен тоа, кај некои од овие глаголи доста јасно се изразува посесивното значење:

чешки: spraviti si chut

македонски: си го подобри апетитот, или: го подобри својот апетит

Последнава конструкција, сметаме, повеќе е во духот на нашиот јазик. Еден дел од овие глаголи (ако тоа не е стилистички обусловено) може да се употреби во македонскиот јазик без енклитиката *си*: тој изнајми соба; пронајде алишта; ги приготви своите нешта; го наполни лулето; запали цигара; таа свари ручек; Со компонентот *си* истите овие глаголи се употребуваат во секојдневниот разговор, особено кога се зборува во прво лице, во интимен круг и стилистички или модално обусловено (како што наведовме, најмногу во народните или детските приказни или во секојдневниот разговор). На пример: тој си најде добра работа и за кратко време си заштеди доста пари.

Во нашиот јазик со наведената група глаголи се избегнува употребата на *си* во однос на лице на кое му се обраќаме со „вие". Ова важи и за случаите како: земи си чадор, запали си цигара. Во случаи на употреба

во однос на лице кое стои повисоко по ранг или е постаро, поприродно е да се употреби: пригответе ги своите нешта; земете чадор; запалете цигара.

На ова треба особено да се внимава при преведување од чешки на македонски јазик, бидејќи може да нè заведе вообичаеноста на многу поширокатa употреба на компонентот *си* во чешкиот јазик отколку во македонскиот во оваа група глаголи.

3. Глаголи на говорење, мислење, умствена дејност, чувствено восприемање.

Овие глаголи разделени се на три раздела: а) глаголи на говорење; б) глаголи на мислење и умствена дејност; в) глаголи на чувствено восприемање.

Лексички овие глаголи претставуваат сосема мала група.

а) Глаголи на говорење:

| | |
|---|---|
| říci si | — си рече |
| přerikati si | — си повтори |
| šeptat si | — си шепоти |

И кај овие глаголи објект на дејството е самиот субјект. Сметам дека е зачувано во доста голема мера објектното значење на *си* и прави впечаток дека Леоновичева *си* во употреба со овие глаголи го нарекува частичка, зборувајќи за овој компонент во чешкиот јазик. Употребата на овие глаголи во македонскиот јазик е иста како и на нивните еквиваленти во чешкиот. За означување на соодветните значења *си* е задолжително.

Спореди:

— Potvoro. šeptal si zticha. (Jan Drda. Městečko na dlani).

Пепо, Пепо си шепотам јас, настапија твоите црни денови (В Подгорец, чудесно патување).

„Готови се, си рече Аџи Јане во себе. (С. Попов. Калеш Анѓа).

Ако *си* не се употреби, се подразбира дека објект на говорењето е друго лице.

б) Глаголи на мислење, умствена дејност:

| | |
|---|---|
| domysliti si | — си спомни, се сети |
| vspomenouti si | — си спомни, се сети |
| mysliti si | — си мисли |
| přetstaviti si | — си претстави |
| ujasniti si | — си објасни |
| uvjedomiti si | — си осозна, сфати |
| umíniti si | — си замисли, презеде |
| vtisknouti si | — си запечати во паметта |

Некои од овие глаголи станале повратни и во македонскиот како и во чешкиот јазик (си спомни, се сети). Тие дури во извесни случаи се

употребуваат без директен објект, значи се непреодни. Има други од нив кои се употребуваат и како повратни и како неповратни (го претстави, си претстави).

Примери од литературата:

Už sem si myslel: zavoláš čepičaře. . . (J. Drda. Městečko na dlani).

Каде е сега Богдановото девојче? — си мисли Петре. (Б. Конески, Песна).

„Сега или никогаш", — си помисли калугерот. (С. Попов. Калеш Анѓа).

в) Глаголи на чувствено воспириемање:

| | |
|---|---|
| hleděti si /koho/ | — си чува /некого, нешто /син/ |
| poslehnouti si | — си слуша /постари/ |
| přivoněti si | — си помириса |

Како и при погорните раздели, глаголите што спаѓаат во овој раздел претставуваат лексички незначителна група. Во македонскиот јазик компонентот *си* со нив не е задолжителен и кога се употребува, тоа е стилистички обусловено.

4. Глаголи на пројавување на волјата. душевна дејност и односи меѓу луѓето.

По значење овие глаголи блиски се кон погорните. Кај некои од нив значењето на *си* како објект порано се согледувало повеќе. Денес овој компонент сè повеќе се чувствува тука како стилистички елемент, констатира Ацаркина. Што се однесува до македонскиот јазик, сметаме дека различни глаголи од овој раздел различно можат да се окарактеризираат:

| | |
|---|---|
| chváliti si | — си фали /стилистичко/ |
| oblibiti si | — си засуби /предназначеност/ |
| klásti si podmìnky | — си условува /стилистичко/ |
| dovoliti si | — си дозволува /објектно/ |
| osvojiti si /pravo/ | — си присвојува (право) /објектно/ |

II. Заемно-повратно значење.

Доста голема група глаголи со дативната кратка заменска форма *си* се употребуваат со значење на заемна повратност, како во чешкиот, така и во македонскиот јазик. Тоа се глаголи, кои покажуваат како и некои глаголи со *се* „дека различни субјекти го вршат дејството еден на друг" [7].

| чешки: | македонски: |
|---|---|
| dopisovati si | си пишуваме |
| odporovati si | си противречиме |
| porozuměti si | си се разбираме |

[7]. Б. Конески. Наведениот труд. стр. 119

| | |
|---|---|
| připíjeti si | си пиеме |
| sdêlovati si /dojmy/ | си споделуваме впечатоци |
| tykati si | си зборуваме на „ти" |
| smluviti si | си здоговоруваме /средба/ |
| vêti si dovlasu | си ги кубеме косите |
| | си простуваме |
| | си раскажуваме |
| | си разговараме |
| | си ја стискаме раката |
| | си потскажуваме |
| | си викаме |
| | си завидуваме |
| | си ги вадиме очите |

Според Ацаркина *си* при овие глаголи ја зачувало функцијата на објектност и укажува дека субјекти се двата или сите учесници и едновремено тие претставуваат објекти еден за друг. Но сметам, треба да се додаде, дека многу пати од контекстот зависи, дали употребата ќе се сфати вака, или пак секој од субјектите ќе биде сам за себе си и објект. На пример: Сите сестри си ги кубеа косите од преголема жал за својот татко. Се разбира дека тука не станува збор за заемно вршење на дејството врз другиот субјект, но дека секој субјект е на самиот себе објект.

Има некои глаголи кои се употребуваат во чешкиот јазик со *си*, а во македонскиот со *се* /t'uknouti si/s ký́m /-се чукаме /при здравица/, а во други случаи глаголи кои се во чешкиот со *си*, во македонскиот јазик се без овој компонент /piti si — пиеме/.

Примери од македонската проза:

„Така си разговараат бившите ации Јане и Рампо". (С. Попов. Калеш Анѓа).

„Се цитнаа напред да си пробиваат пат со по уште еден залп а потоа со јатаганите и секирите". (С. Попов. Калеш Анѓа).

„Похрабри борци веќе вртеа налево надесно да си направат пролаз". (С. Попов. Калеш Анѓа).

Во последниве два примера *си* привнесува значење и на општност и заемно дејство, нијанси на значење што се среќаваат и во чешкиот, како и во македонскиот јазик.

Примери на употреба во чешкиот јазик (цитирано според Леоновичева):

Šly si naproti.

Začali si v chuzu vymêňovat názory.

III. Стилистичко *си*

Според Ацаркина, *си* во оваа употреба поминало пат на развиток најнапред од дополнение во повратен глаголски компонент, а потоа од глаголски компонент во стилистичко средство. Според Havranek тука

се изразува односот на субјектот кон предикатот, емоционалниот, експресивно-личен однос на субјектот, неговиот интерес кон дејството*.

Ацаркина не се согласува со поделбата на овие глаголи, која ја извршил Korečný:

1. Глаголи со ослабено значење на повратност и
2. Глаголи со значење на динамичност. Глаголите со значење на динамичност ги дели на: а) глаголи од типот sednouti si, lehnouti si; б) „афективен" тип: pêkne si leži, hezky si čte; в) исто така „афективен" тип: posedêt si, pospat si, počist si, т. е. глаголи со нијанса „на задоволство". Овие глаголи можат да означуваат мала или голема степен на дејство; г) ослабено исконско значење на динамичност или „афективност": hrát si, vážiti si, vêst si dobře. Ацаркина се согласува со Исаченко[10] кој ја критикува поделбата на Korečný, изнесувајќи дека значењето на динамичност е крајно условно и не секогаш може да се долови. Глаголите со стилистичко *си* самата Ацаркина условно ги дели на три групи:

1. Глаголи со значење на преместување во просторот;
2. глаголи на активно дејство и
3. глаголи на користење на времето /времяпрепровождения./

Во првата група се наведуваат глаголи од типот: lehnouti si, kleknuoti si, sednouti si, privstati si, stoupnouti si, skočiti si.

Компонентот *си* му придава живост, експресивност на разговорот, кога се среќава при овие глаголи.

Втората група ја карактеризираат глаголи од типот: oddehnouti si, odkašlati si, povzdychnouti si, zavýskati si, odplivnouti si итн.

Овие глаголи авторката условно ги окарактерисува како глаголи на „субјективно физиолошко дејство".

Во третата група глаголи спаѓаат на пример: hráti si, zaskotačiti si итн.

За сите глаголи со стилистичко *си* Ацаркина потцртува дека неговата употреба веќе тука никаде не е ограничена од семантиката на глаголот. Тоа се употребува просто за да се придаде живост на разговорот.

Навистина стилистичко *си* во дадени ситуации и во македонскиот јазик може да се придружи кон огромен број од глаголите. Неговата употреба е скоро неограничена. Оваа поделба може да се прифати во извесна степен, но исто така не можеме да не констатираме во однос на втората и третата група глаголи, дека покрај особините со кои тие се именуваат, во нивната семантика се содржи макар и во мала мера значење на задоволство од дејството кое се врши, кое го наоѓа кај нив и Korečný. Спореди во македонскиот јазик:

---

* Цитирано според Ацаркина

[10]. Исаченко А. В. Грамматический строй русского языка в сопоставлении со словацким.

Се напи вода — си се напи вода, или: си се изнапи вода
шеташе — си шеташе долго и си уживаше
се хранеше — си се хранеше убаво
се најаде — си се изнајаде
лапна од ручекот — си лапна од ручекот
се изгушкаа — си се изгушкаа
се наспавме — си се изнаспавме
се наигравме — си се изнаигравме

Кај некои од глаголите се содржи и префикс, кој го потцртува вршењето на дејството со задоволство, како и големата мера на извршувањето на дејството. Задоволството од вршењето на дејството уште еднаш се потцртува со компонентот *си*.

Забележуваме дека сосема природно и кај глаголите кои веќе се употребени со *се*, може да се придружи компонентот *си* за подвлекување на наведената нијанса на значење.

*Си* стилистичко се употребува во македонскиот јазик уште и за да означи вршење на некое дејство и покрај тоа што моментално поради определени услови не е очекувано:

Сите се збунија, а таа си се поздрави најспокојно со нив и ги покани да влезат дома.

Чекаа гости, а таа си се изнатокми и си излезе.

Мислеа дека тие зборови ќе ја натераат да се замисли, а таа си влезе внатре и си викна да си пее.

*Си* стилистичко и во македонскиот јазик се употребува и со глаголи со префиксот *по*, што значат вршење на дејството кратко време, или во помала мера:

си поплака, си полежа, си поспа, си поседе, си поткасна итн.

Како резултат на анализата на компонентот *си* во македонскиот јазик може да се констатира, дека во детската и народната литература *си* стилистичко се среќава скоро исто толку често колку и *си* со повратно-посесивно значење, а другите случаи се поретки. Во останатата проза најчесто е *си* со повратно-посесивно значење.

## РЕЗИМЕ

Во горнава статија е направен обид да се проучи употребата на повратно-стилистичкиот компонент *си* во македонскиот јазик во споредба со неговата употреба во чешкиот.

Се издвојуваат четири групи глаголи во кои преовладува повратното значење. Во првата група се содржат: а) глаголи со повратно значење, каде употребата во македонскиот јазик наполно соодветствува на употребата во чешкиот јазик; б) глаголи со посесивно-повратна употреба, во кои во македонскиот јазик повеќе е изразено значењето на

посесивност и в) глаголи кои изразуваат нежелателно повратно дејство. Во сите тие случаи употребата на компонентот *си* во македонскиот јазик е задолжителна.

Во втората група се среќаваат *глаголи што* означуваат предназначеност, наменетост на резултатот на дејството за самиот субјект. Терминот повратен во овој случај е наполно условно употребен. Во македонскиот јазик употребата на компонентот *си* со значење на намена е поограничено, освен во разговорниот јазик.

Во третата група во првиот раздел е зачувано објектното значење, во вториот раздел глаголите во голема мера станале повратни, и најпосле се појавува мала група глаголи, кои во чешкиот јазик се однесуваат кон повратните глаголи што изразуваат активно дејство, додека во македонскиот јазик треба да ги однесеме кон експресивните.

Последната група на тие глаголи се карактеризира во македонскиот јазик со тоа, што кај некои глаголи се среќава стилистичко *си*, кај други преовладува објектно-повратното значење, а кај трети, малубројни-повратното.

Со извесна специфичност се одликуваат заемно-повратните глаголи. Во статијата се потцртува дека од семантиката на глаголот и контекстот зависи дали глаголот со компонентот *си* ќе означува дејство кое два или неколку субјекти ќе го вршат секој врз самиот себе или дејството ќе биде заемно-повратно.

Во врска со стилистичкото *си* во статијата се одбележува дека стилистичкиот компонент *си* во македонскиот јазик може да се употребува со поголем број од неповратните глаголи и глаголи што се употребуваат со компонентот *се*, за изразување на личниот, експресивен однос на субјектот кон дејството. Понатаму се потцртува, дека компонентот *си* со стилистичка употреба во поголема или помала мера изразува и нијанса на задоволство, а во некои случаи исто така и вршење на дејството и покрај неочекуваноста во дадени услови.

*Мария Сидоровска*

## ВОЗВРАТНО—СТИЛИСТИЧЕСКИЙ КОМПОНЕНТ *СИ* В МАКЕДОНСКОМ ЯЗЫКЕ В СОПОСТАВЛЕНИИ С ЧЕШСКИМ

*Резюме*

В настоящей статье сделана попытка исследовать употребление возвратно-стилистического компонента *си* в македонском языке, в сопоставлении с его употреблением в чешском языке. Выделяются четыре группы глаголов в которых преобладает возвратное значение. В первой группе, содержатся: а) глаголы с возвратным значением, где употребление соответствует употреблению в чешском язике; б) глаголы с притяжательно-возвратным употреблением, в которых в македонском

языке больше выражено значение притяжательности и в) глаголы, которые выражают нежелательное возвратное действие. Во всех этих случаях употребление компонента *си* в македонском языке является обязательным.

Во второй группе встречаются глаголы, которые в сочетании с компонентом *си* обозначают предназначение. Термин ,,возвратные" в этом случае является глубоко условным. В македонском языке употребление компонента *си* в этом значении является более ограниченным, за исключением разговорного языка.

В третьей группе в первом разделе сохраняется объектное значение, во втором разделе глаголы в большинстве случаев стали возвратными, и, наконец, появляется небольшая группа глаголов, которые в чешском языке относятся к возвратным глаголам, выражающим активное действие, в то время как в македонском языке мы должни отнести их к экспрессивным.

Последняя группа этих глаголов характеризуется в македонском языке тем, что у некоторых глаголов встречается стилистическое *си*, у других преобладает объектно-возвратное значение, а у третьих, малочисленных-возвратное.

Некоторой специфичностью отличаются взаимно-возвратные глаголы. В статье подчеркивается, что от семантики глагола и контекста зависит, будет ли глагол с компонентом *си* обозначать действие, которое два или несколько субъектов будут совершать каждый на самом себе, или действие является взаимно-возвратным.

В связи с *си* стилистическим в статье отмечается, что стилистический компонент *си* в македонском языке может употребляться с большинством невозвратных глаголов и глаголов, употребляющихся с компонентом *се* для выражения личного, экспрессивного отношения субъекта к действию. Далее подчеркивается, что компонент *си* в стилистическом употреблении в большей или меньшей мере выражает также оттенок удовольствия, а в некоторых случаях также и совершение действия вопреки данным условиям.

*Александар Спасов*

## ЕДЕН ЛЕКСИКОГРАФСКИ ОБИД НА РАЈКО ЖИНЗИФОВ

Повеќе македонски писатели од периодот на Преродбата, освен со литературна работа, се занимаваат и со прашања од други области на националната култура, на пр. со собирање на народното творештво, со откривање на културни споменици од минатото и слично, а во тој склоп и со нашиот народен и литературен јазик.[1]) Впрочем, таков е случајот и со не мал број писатели кај сите јужнословенски народи, особено во првата половина на XIX век. Оваа појава е условена од времето за кое е таа и мошне карактеристична. А тоа е времето кога јужнословенските народи се наоѓаат во фазата на формирањето на своите современи национални култури. Покрај другото, тоа е и времето на пробивот на романтизмот меѓу Словените на Балканот. Се знае, пак, дека романтизмот силно го насрчувал интересот кон фолклорот, кон народниот јазик и воопшто кон сите белези на националната специфика.

И Рајко Жинзифов не останал по страна од многу иницијативи и акции во таа смисла. Тоа е сосема разбирливо зашто тој е навистина типичен претставник на нашето преродбенско движење и на националниот романтизам во македонската литература. Познато е неговото учество во Зборникот на браќата Миладиновци[2]), како и неговото ангажирање во објавувањето на четири народни приказни од нивната заоставштина во списанието „Филологическија записки" (во превод на руски)[3]. Р. Жинзифов активно соработува со Димитрија Миладинов во изработувањето на статистички и географски опис на Македонија (во 1857

---

[1]) Прашањето за погледите и практиката на нашите писатели од XIX век во однос на македонскиот јазик е обработено подробно во уводниот дел на Граматиката на македонскиот литературен јазик од Блаже Конески (Блаже Конески: Граматика на македонскиот литературен јазик, Скопје 1967, с. 30—39).

[2]) Во предговорот кон Зборникот, К. Миладинов му заблагодарува на Р. Жинзифов за сораборката во „това общеполезно собраніе", зашто тој „найповике. . . помогна со пѣсни и обичаи отъ западни-те стжрни" (Види „Бжлгарски народни пѣсни собрани одъ братья Миладиновци Димитрія и Константина и издани одъ Константина", Загреб 1861, стр. III).

[3]) Александар Спасов: Кон прашањето за македонските народни приказни собрани од браќата Миладиновци, „Современост", г. II, бр. 1—2, Скопје 1952, стр. 31—38.

година), кој потоа дошол во рацете на Ј. Ф. Орел — Ошмјанцев[4]). Авторот на „Крвава кошуља" ѝ посветил внимание и на Кирило-Методевската епоха со статијата „Еще о притчах св. Кирилла", која до скоро не беше објавена, а се зачувала меѓу архивските материјали на П. И. Бартенев, со кого нашиот поет долго време одржувал пријателски врски. Овие и некои други слични примери ја илустрираат заинтересираноста на Рајко Жинзифов кон разни прашања од нашата национална култура.

Во овој прилог ќе стане збор и за еден труд, поточно обид, на Р. Жинзифов од областа на јазикот. Се работи за речнички материјал, чиј автор е Р. Жинзифов и што веќе го нотирав уште во мојата монографија за него[5]), меѓутоа сега го објавувам во целост, за првпат.

Многумина од македонските литературни и културни работници, кои се школувале или престојувале во Русија кон средината на XIX век, биле во личен контакт или се допишувале со големиот руски славист Измаил Иванович Срезневскиј. Меѓу нив, секако, во прв ред спаѓа неговиот ученик Константин Петкович, кој студирал во Петроград, приближно од 1849 до 1852 година[6]). И. Срезневскиј имал увид и во дел од македонските народни песни, собрани од браќата Миладиновци[7]), а можеби бил и во врска со К. Миладинов. И овој детал од работата на Р. Жинзифов, што ќе биде предмет на нашиов напис, е сврзан со името на И. Срезневскиј.

Во Архивот на Академијата на науките на СССР во Ленинград, во фондот 216, оп. 5, бр. 241, се наоѓаат четири писма на Рајко Жинзифов до Измаил Срезневскиј, од 1862—1863 година, и 12 страни речнички материјал, како прилог на тие писма. Доколку ми е познато, само едно од писмава, и тоа првото, е досега печатено[8]). Исто така, ни приложениов кон писмата речнички материјал не е објавен.

Уште во првото свое писмо (17 август 1862 година, стар стил*), Р. Жинзифов ја набележува главната тема на следните три писма што ги упатил на И. Срезневскиј. Тој пишува: „Считаю нужным для себя сообщить Вам, что я принял на себя труд составить краткий Болгарско-русский словарь, над которым и работаю, уже собрано несколько тысяч слов."[9]). Во врска со оваа своја работа, Р. Жинзифов се интересира кај И. Срезневскиј и за ракописниот грчко-бугарски речник на Неофит

---

[4]) Александар Спасов: Едно од последните писма на Рајко Жинзифов до Марин Дринов, „Разгледи", IV, 5, Скопје 1957, стр. 1, 3.

[5]) Види: Александар Спасов: Рајко Жинзифов, живот и книжевна дејност, Скопје 1959, стр. 72, 94 (докторска дисертација, ракопис).

[6]) А(лександар) Спасов: Константин и Андреја Петковиќ, „Разгледи", II, 14, Скопје 1955, стр. 10; Александар Спасов: Престојот на Константин Петковиќ во Хрватска и Словенија во 1852 г., „Млада литература", г. VII, бр. 7, Скопје 1957, стр. 35—51.

[7]) Александар Спасов: Некои нови архивски материјали во врска со „Зборникот на браќата Миладиновци", (Резиме), Рад VII-ог Конгреса Савеза фолклориста Југославије у Охриду 1960. године, Охрид 1964, стр. 66.

[8]) Документы к истории славяноведения в России, Издательство Академии наук СССР, Москва — Ленинград 1948, стр. 44—45.

*) И другите три писма се датирани по стар стил.

[9]) Документи к истории славяноведения в России, стр. 44.



Од писмото на Р. Жинзифов до И. И. Срзневекиј, датирано на 4.IX.1862 г.

Рилски, па продолжува: „Но я слышал, что в Петербургской Академии находится словарь Неофита с греческими объяснениями; будучи хорошо знаком с греческим языком, как с древним, так и с новым, то я обращаюсь к вам с просьбою: нельзя ли будет прибавить к тому словарю и собираемые мною слова, если только я не соберу, по крайней мере до 20000 слов."[10]). Откога, потоа, му нагласува на И. Срезневскиј дека неговите совети околу составувањето на речникот ќе му бидат неизмерно корисни и го моли да биде удостоен со нив, Р. Жинзифов уште појасно го поставува прашањето: „Я с удовольствием принял бы на себя объяснить на русском языке словарь Неофита, если только не найдется другой, словом я желаю узнать Ваше мнение, продолжать ли мне составление Болгарского словаря или нет."[11])

Второто писмо на Р. Жинзифов е датирано на 4 септември 1862 г. и претставува одговор на писмото на И. Срезневскиј од 24 август истата година. Како што се гледа, И. Срезневскиј бил мошне брз во своето реагирање, кое, очевидно, зборува дека тој живо се заинтересувал за иницијативата на нашиот поет. Третото писмо на Р. Жинзифов е од 22 ноември 1862 г. Од него можеме да заклучиме дека Р. Жинзифов во меѓувреме добил уште едно писмо од И. Срезневскиј. Оваа зачестена преписка меѓу Р. Жинзифов и И. Срезневскиј, во текот на неколку месеци, за жал, ни е позната во моментов еднострано. Сигурно дека би биле вонредно драгоцени, во расветлувањето на прашањево што го разгледуваме, непосредно искажаните мислења на овој голем славист-филолог.

Второто писмо на Р. Жинзифов во случајов е за нас најинтересно и најзначајно. Тоа е, освен последниот пасус, исцело посветено на планираниов речник. Во него е изложена концепцијата на речникот, како и некои доста занимливи проблеми во врска со неговото изработување, а кои му се јавиле на Р. Жинзифов во текот на работата. Исто така, писмово дава увид и во сфаќањата на Р. Жинзифов во однос на македонскиот јазик.

Во почетокот на писмово, Р. Жинзифов му се заблагодарува на И. Срезневскиј за многу корисните совети што ги добил од него во врска со речникот. Потоа, ја изложува намената на речникот: тој треба да им послужи на Русите, особено на тие од младото поколение, кои малу или воопшто не ги знаат другите словенски јазици, да се запознаат со „бугарскиот јазик" и така полесно да можат да ги читаат „бугарските народни песни". Значи, речников треба да има карактер на „пособие" — помагало, па оттука ќе се определи и неговиот вид, односно обем. Жинзифов истакнува: „. . . поэтому я думаю ограничиться только русскими объяснениями приводя и болгарские примери и обороты по возможности. . ." Тој сака речникот да биде што подобар, но веднаш тоа не ќе може да се оствари, уште повеќе зашто тој ќе е резултат на студентски труд (Во тоа време Жинзифов се наоѓа на среде на своите студии, заб. моја).

---

[10]) Ibid. стр. 44.

[11]) Ibid. стр. 44.

Следниве неколку пасуси, кои се и најсуштествени во врска Жинзифовиот речник, ќе ги цитирам целосно:

„Слова одинаковые с русскими я намерен был вовсе не включать в болгар. словаре, н.п. Богъ, хлѣб, колѣно, звѣзда** и пр. Но после получения Вашего письма я передумал и они займут свое место без русских объяснений, исключая когда одинаковое слово имеет друг. значен. На пр. слово „утка" по—русски значит „сова" — гробъ=могила, а это последнее означает возвышенное место, холмик и т.д.— Кстати о слове „звѣзда" — оно имеет некое – то особенное прозношение в Македонии (я македонец) как бы если бы было написано дзвѣзда, или зйдам=дзидамъ, даже посредством *ǵ* нельза передать настоящий звук букви *з*. Не употребить ли другое *з* из славянской азбуки? Как вы думаете? Этаких же слов слишком мало, едва ли будет два три десятка. В Болгарии же оно произносится как по – русски. —

Относительно правописания я намерен держаться этимологии, употреблаю я и ѣ, ж, ъ, ь, и пр. в корнях хотя на прим. хлѣбъ = хлебъ, и = хлябъ. Только с *ы* я не знаю что делать, *ы* совершенно утратилось, а между тем в другом отношении она мне кажется нужна. На пр. что лучше крыямъ или крийямъ? (скрывать) —

Слова взятие из сборников нар. пес. Безсонова, Верковича, Миладинова, я намерен оставить тем же правописанием, как они в книге. —

Относительно глаголов я намерен употребить два окончания т.е. ж; ѭ; амъ; ямъ. На пр. носж-амъ = носа и носамъ, крыѭ - ямъ=крыѭ и крыямъ. Первое в Болгар. второе в Макед. Нужно ли это?

Не малая беда еще и с буквой *щ*. Одни хотят шт, на пр. Безсонов в песн., а другие *щ*. Н. п. щипамъ и штипамъ.

Когда встретится печатное слово, положим с буквою *е*, а следует быть ѣ, то употребить ли его как напечатано и потом повторить его, когда придет очередь букви ѣ между согласными, или употребить следующий способ (что я и делаю) н. пр. „неве (ѣ) ста" означающая что слово встречается и с тою и другою буквою. Хорошо ли это?

В прилагательных именах нынешний болгар. язык больше любит неполное окончание. На пр. страшноокъ, руссокосъ, но с членом принимаеть звук *и*. Н. п. страшноокы-атъ. Я намерен ставить в скобках полное окончание. Н. прим. жьлтъ (ый), т.е. жьлть и жьлтый. — Как вы думаете? —"

Во продолжение на писмово, Жинзифов пишува дека се среќава и со други тешкотии, но нив ќе му ги соопштува на Срезневскиј постепено; дека врз речников, зависно од слободното време и расположивите материјали, ќе работи" по крайней мере еще два года"; дека сè уште не дознал каде се наоѓа речникот на Неофит и притоа додава ако тој речник е составен како и граматиката на Неофит, тогаш одвај ли ќе има потреба од него; дека Неофит ги сака полните самогласки: на пр. кај него се употребува *полно*, а не *пълно*, *древо*, а не *дърво* или *дрьво*,

---

**) Примерите што ги дава Р. Жинзифов не се правописно осовременувани.

па во врска со тоа нашиот поет прашува: „Вот кстати и другое затруднение, т.е. в Макед. говорят *дърво,* во Болг. *дрьво.* Что делать с этим ь перед и после *р, л* и проч.?"

Прашањето за речникот се завршува во писмово со тоа што Жинзифов го прифаќа предлотот на Срезневскиј да му испрати неколку десетици обработени зборови. По тој начин, Срезневскиј ќе може најдобро да добие увид во тоа како Жинзифов постапува при составувањето на речникот.

И третото писмо на Р. Жинзифов до И. Срезневскиј е посветено главно на речникот. Жинзифов вели дека со писмово му го доставува ветениот лексички материјал („околу двести обработанных мною. . . слов") и го моли Срезневскиј, откога ќе го прегледа, да му го врати со направените забелешки и упатства за понатамошна работа. Потоа, Жинзифов уште еднаш нагласува дека нема намера да се впушта во филолошки објаснувања, зашто за тоа не се чувствува подготвен, а тоа значи дека неговиот речник очевидно не е наменет на научниот свет. Речникот ќе биде сличен на чешко-германскиот речник на Јордан. Што се однесува до рокот кога мисли да го состави конечно својот речник, Жинзифов изјавува: . . . я хочу окончить его до моего выезда из России на родину, и тем уже, если возможно будет, собрать всевозможные народные слова". Потоа, Жинзифов зборува за тоа дека, особено во Македонија, се сочувани „много славянских слов древних". Во забелешките кон бугарскиот превод на „Љубушин суд", издаден од Срезневскиј стои дека зборовите „клети, лѣси и владици" сега се непознати во бугарскиот јазик. Меѓутоа, Жинзифов со сигурност знае „. . . что первое из этих слов — клети — сохранилось в Македонии, именно в Охриде." Вториот збор — лѣси — не му е познат, додека третиот — владици — се употребува во народот само во однос кон свештенството. „Что же делать, когда нет средств собрать все что сохранил народ чисто древне славянское?. . ."

Од ова писмо заслужуваат да бидат цитирани уште следните неколку реченици кои се однесуваат кон прашањето што нè интересира: „Если же количество слов мало для оценки будущего словаря, то если Вам угодно я Вам вышлю и другие. Я списавал их, как мне попадались на карточках, которые еще не приведены в порядке, да притом же до сих пор накопилось у меня слов всего около четверти предполагаемого необходимого количества слов."

Од четвртото писмо на Р. Жинзифов до И. Срезневскиј, кое носи датум 15 октомври 1863 г., дознаваме дека нашиот поет веќе престанал да работи на речникот поради завршните испити што му претстоеле на универзитетот: „. . . и поэтому остается мне возвратиться опять на словаре после окончания курса."

Приложениот кон третото писмо на Р. Жинзифов до И. Срезневскиј речнички материјал, даден под општ наслов „Словарь болгарского языка", опфаќа 12 страни, со вкупно 173 (по страници: 11+16+13+14+14+12+14+17+16+15+15+16) збора. Во наведувањето на материјалот не е зачуван алфабетскиот ред, ниту пак има примери од сите

букви (најмногу примери има од буквата *к*; инаку се застапени уште буквите: *з*, *л*, *о*, *н*, *г*, *я*, *и*, *в*, *р*, *б*, *с*, *ж*, *д*, *м*, *й*, — ги цитирам според тоа како се распоредени во материјалот). Материјалот е напишан прилично читливо, така што при пренесувањето не успеав да разрешам само два-три збора.

Во продолжение го давам во целост и доследно, со сите правописни особености, речничкиот фонд што му го испратил на увид Р. Жинзифов на И. Срезневскиј. Тој гласи:

Стр. 1:

Ка: част. прибав. на пр. язъ-ка: я; тебе-ка, мене-ка; тебя, меня.
Кай: 1) нарѣчіе — гдѣ, куда, — „кай си былъ"; 2) предлогъ — у, при, около „я бѣхъ кай васъ"; „я ке сѣднамъ кай тебе".
Кавалъ: с. м. р. народный музык. инструм. пастушья дудка.
Каджамъ: гл. дѣйств. кадить; курить.
Кадежъ: с. м. р. дымъ, чадъ.
Кадилница: с. ж. р. кадильница, кадило.
Карамъ: гл. дѣйств. заставлять, принуждать; „зощо ме карашь да направамъ това?" — наставлять, учить, советовать; „мама керкж кара(тъ) учи(тъ)" — бранить, ручать; „мама мене кара(тъ) защо доцна идамъ".
ся — ссориться, браниться, ручаться.
Каранı-е: сущ. ср. р. ссора, брань.
Кажувамъ: гл. многокр. сказывать, говорить; „кому ты кажувашь това?" — „онъ ми кажуваше" онъ мнѣ сказывалъ. —
Казвамъ: см. кажувамъ.
Кажамъ (да): сказать.

Стр. 2:

Кажуванı-е: с. с. р. сказаніе, разказъ; указаніе.
Казванı-е: см. кажуванı-е.
Катанецъ: с. м. р. замо́къ.
Катанче: уменш. с. р. замо́чекъ.
Кова: с. ж. р.: время, пора.
Кова: с. ж. р. ведро, мѣшокъ съ которымъ вытаскиваютъ воду.
Ковжамъ: гл. дѣйств. ковать, заколотить.
Ковчегъ: с. м. р. сундукъ, ковчегъ.
Ковчеже: с. с. р. уменш. сундучекъ.
Коремъ: сущ. м. р. брюхо, желудокъ.
Кошъ-ове: с. м. р. большая корзина.
Кошница: с. ж. р. корзинка, уменш. кошниче: корзиночка.
Коменı-е: с. с. р. выжимки изъ винограда; остатки его.

Костенъ: с. м. р. каштанъ.
Кощанъ: см. костенъ.
Коска: с. ж. р. кость, косточка.

Стр. 3:

Крава: с. ж. р. корова.
Краста: с. ж. р. короста, боле(знь?), проказа.
Краставъ(ый) а, о: пр. страдящій отъ проказы, прокаженный.
Кревамъ и кренувамъ: гл. многкр. поднимать.
Кренамъ (да): гл. однокр. поднять, разбудить „крени го отъ сонъ-тъ"; отдать въ судъ, взять въ полицію.
Кърть: с. м. р. кроть.
Кыртица: с. ж. р. кроть.
Кротокъ (кроткій) а, о: кроткій, ручной, „кротко-то ягне отъ двѣ майки цицатъ"; тихій, спокойный, ласковый „кротко дѣте",
Кротость: с. ж. р. кротость, нѣжность, ласковость.
Круша: с. ж. р. груша.
Кършж-амъ: глаг. дѣйст. крошить, ломать.
Кърмж-амъ: гл. дѣйст. кормить, „кърмамъ овцы-те".
Кривъ(вый) а, о: прил. кривой, хромой, виновный, виноватый.

Стр. 4:

Кокошка: с. ж. р. курица.
Кокошкаръ: с. м. р. продавецъ курицъ; присматривающій за курицами.
Канж-амъ: гл. пригласить, созвать, „мене канихж на гости" ся — собраться, готовиться; „одавна ся канж да додж у васъ".
Канувамъ и канвамъ: гл. многокр. приглашать, созывать.
Каненı-е: с. с. р. приглашеніе.
Камо: нарѣч. гдѣ.
Корыто: с. с. р. корыто вообще, корыто огромнаго размѣра для выжиманія винограда.
Касамъ: гл. дѣйств. кусать.
Каснувамъ: гл. многокр. закусить, поѣсть, отве (дать?).
Каснж-амъ (да): гл. однокр. поѣсть, закусить, укусить „змия да го касне".
Кравай: с. м. р. каравай.
Краешникъ: с. м. р. горбушка.
Край: с. м. р. конецъ; край.
Край: близъ, рядомъ, около, подлѣ „край сухо-то гори (тъ) и сурово-то", „я ке седнамъ край тебе".

Стр. 5:

Кривж-амъ: гл. дѣйст. и (страд.?) кривѣть, хромать, обвинять.
Кре(п)хокъ (хкій) а, о: прил, свѣжій, нѣжный, мягкій.
Ключа(е)лка: с. ж. р. замокъ.
Клунь: с. м. р. клевъ.
Клюнъ: с. м. р. клевъ.
Килимъ: с. м. р. мягкій полегатый коверъ.
Килавъ, а, о: прил. худой, худощавый, одержимый грижею; „отъ двѣ бабы килаво дѣте".
Кудамъ: гл. дѣйст. хулить, поносить, порицать, упрекать.
Куденı-е: с. с. р. упрекъ, порицаніе, хула.
Кърлежъ: с. м. р. клещъ.
Кьрстъ: с. м. р. кресть, позвоночная кость.
Кроежъ: с. м. р. покрой, планъ, замыслъ.
Калинка: с. ж. р. гранатовое яблоко.
Корабъ: с. м. р. корабль, судно.

Стр. 6:

Куче: с. с. р. собака.
Кученıе: уменш. собачка, щенокъ.
Кучка: с. ж. р. сука.
Коравъ (вый) а, о: пр. жесткій, твердый.
Кукавица: с. ж. р. кукушка.
За: пред. 1) для „това я купихъ за майкж ми" 2) ради „за Бога немой прави това" 3) о, объ „онъ ме пыташе за васъ" 4) за „за скорны-те онъ искатъ еднж жьлтицж".
Завьрзувамъ и завьрзвамъ: завязывать.
Завьрзж-амъ (да): гл. однок. завязать — о деревѣ когда послѣ разцвѣтанія показивается плодъ — „дьрвж-та тая година не завpзахж" (не завязали, не дали плода) — ся — завязаться.
Закопувамъ и закопвамъ: закопывать, зарывать, хоронить.
Закопамъ (да): закопать, зарыть, похоронить, погребать, обработать (виноградахъ).
Зарачувамъ и зарачвамъ: заказывать, поручать, приказывать.
Зарачамъ (да): заказать, приказать, поручить.

Стр. 7:

Заржчувамъ и заржчвамъ, да заржчамъ: см. зарачувамъ.
Лани: нар. прошлого года, въ прошлом году.
Ланскi(ій) а, о: прошлогодишный.
Оломлани: нар. третьяго года, два года тому назадъ.
Нерѣзина: с. ж. р. заброшенный, необработенный виноградникъ.

Г л ъ т к а, и г ъ л т к а: с. ж. р. глотокъ.
Г ъ р б а в ъ (ый) а, о: пр. горбатый.
Г а б а: с. ж. р. грибъ.
Г ж б а: с. ж. р. см. габа.
Г р а д ж - а м ъ: гл. дѣйств. строить, укрѣплять. „Градъ градила Самовила, ни на небо, ни на земи" нар. пѣс.
Г р у д к а: с. ж. р. груда.
Г р и (ы) ж ж - а м ъ ся: гл. страд. стараться, заботиться, безпокоиться.
Г р о з д ъ - о в е: с. м. р. виноградная кисть.
Г р о з ɪ-е и г р о з д е: с. с. р. мн. ч. ɪ-ето — виноградъ.

Стр. 8:

Г а л а б ъ: с. м. р. голубь самецъ.
Г а л а б и ц а: с. ж. р. голубь самка, голубка.
Г а л а б ч е: с. с. р. уменш. голубокъ.
Г ъ л ж б ъ, гължбица, гължбче: см. галабъ.
Я р е б и ц а: с. ж. р. куропатка, полевая.
Я р е: с. с. р. мн. ч. — иня, и — ета: козленокъ.
Я р к а: с. ж. р. курица молодка.
Я р и ц а: с. ж. р. см. ярка.
И с п о р о к ъ - ц ы: с. м. р. медлушка.
В е г я: с. ж. р. бровь.
В е ж д а: см. вегя.
'Р а н е н и к ъ - ц а: прил. дв. пріемышъ.
'Р а н а: с. ж. р. храна, пища.
С у(х)о д о л и ц а: с. ж. р. лѣсной горный потокъ.
З и м а: зима, холодъ, „зима миɪ-е" мнѣ холодно.
З е л к а: с. ж. р. свѣжая капуста.

Стр. 9:

З ъ р н ц а л а: тол. мн. ч. очки.
З о б ъ: с. м. р.: кормъ для лошадей, овецъ и пр. собственно ячмень и овесъ.
З о б и л о: с. с. р. см. зобъ.
„соль, брашно имъ ся довърши"
и на конɪ-е-ты зобило." Пѣс.
З ь м я: с. ж. р. змія.
„дѣ да е майка да дойде"
зьмя ми влязла въ пазвж."
К н и г а: с. ж. р. книга, письмо, бумага, грамота.
К н и ж е: уменш. см. книга.
О б и д у в а м ъ и обидвамъ, да обидамъ: попробовать, отвѣдать, испытать,

Обколувамъ и обколявамъ, обколамъ (да): окружить, осадить.
Обрачь: с. м. р. обручь.
Обржчь: с. м. р. см. обрачь.
Бричь: с. м. р. бритва.
Бръсначь: с. м. р. см. бричь.
Се(ѣ)дало: с. с. р. гнѣздо.
Жива: с. ж. р. ртуть.
Жаба: с. ж. р. лягушка, жаба.
Желка: с. ж. р. черепаха.

Стр. 10:

Жьлтица: с. ж. р. червонецъ, желтуха.
Жена: с. ж. р. женщина, невѣста, жена.
Жаръ: с. м. р. огонь, раскаленный уголь.
Жежокъ (жежкіи) а, о: пр. горячій, жаркій.
Жежко: нар. горячо, жарко.
Врукина: с. ж. р. жара, жарко.
Врукь (врукій) я, ьо: прил. теплый, горячій, жаркій.
Жьлтеница: с. ж. р. желтуха.
Десни: мн. ч.: десны.
Вѣнцы: мн. ч. тол. десны.
Жлебини: мн. ч. тол. десны.
Омажувамъ: гл. мног. выдать за мужъ. — ся — выйти за мужъ.
Омажамъ (да) гл. однок. см. омажувамъ.
Омжжувамъ, омжжамъ (да) — ся — см. омажувамъ.
Оженувамъ — оженамъ (да): женить — ся — жениться.

Стр. 11:

Мѣденце: с. с. р. желтая мѣдь.
Мечка: с. ж. р. медвѣдь.
Мече: уменш. медвѣженокъ.
Меченце: уменш. отъ мече.
Мома: с. ж. р. дѣвица, дѣвушка.
Момиче: с. с. р. умен. дѣвушка, дѣвочка.
Момиченце: умен. отъ момиче.
Момокъ: с. м. р. юноша, парень, работникъ.
Момче: с. с. р. мн. ч. — иня — и — ета: дитя, мальчикъ, юноша, женихъ, мужъ.
Момченце: с. с. р. ум. мальчикъ, ребенокъ.
Пытачь: с. м. р. нищій, просящій милостыню.
Прасе: с. с. р. мн. ч. иня — ета: поросенокъ.

П р а г ъ - ове: с. м. р. порогъ.

М а х а м ъ, м а х н у в а м ъ, махнамъ (да): махать, махнуть, ударить, идти прочь.

Г л а в а: с. ж. р. глава, голова, начальникъ, вождъ, начало.

Стр. 12:

О п а ш к а: с. ж. р. хвость, конецъ.
Г л а в н я: с. ж. р. головня.
Г л а м н я: с. ж. р. см. главня.
Г л а в у в а м ъ: гл. многокр. нанимать (только о людяхъ), отдавать въ. . . — ся — наниматься, поидти въ. . .
Г л а в а м ъ (да): нанять, отдать въ. . — ся — наняться, поидти въ. . .
Г л а д у в а м ъ: гл. мног. голодать.
О г л а д н у в а м ъ, огладнамъ (да): проголодаться.
О г л е д а л о: с. с. р. зеркало.
О д а в н а: нар. давно, издавна.
О д а м н а: нар. см. одавна.
П ѣ ѭ - ямъ: гл. пѣть, читать.
П о к л о п к а: с. ж. р. крышка, заслонка.
П о я с ъ: с. м. р. поясъ, радуга.
Р а (з) с о л ъ: с. м. р. разсолъ, кислая капуста.
Р а м е н ъ (мный), а о: прил. равный, ровный, гладкій.
В л а с ъ: с. м. р. волосъ, шерсть.

Речничкиот фонд што му го предложил Р. Жинзифов на И. Срезневскиј е пред сè по обем очевидно мошне скромен. Тој, како што видовме, содржи нешто над 170 збора, нафрлани без некаков посебен ред и систем, онака „. . . как мне (т. е. на Р. Жинзифов, заб. моја) попадались на карточках, котория еще не приведены в порядке. . .” — види го третото писмо на Р. Ж. до И. С.) Впрочем, целта на Р. Жинзифов и била, преку извесен број примери, да покаже на практика како го замислувал обработувањето на вопросниот речник.

Според искажувањата на Р. Жинзифов во погоре наведените писма, посредно може да се изведе заклучок дека во ноември 1862 г. тој располагал со приближно 5000 ексцерпирани зборови. Во третото писмо (од 22 ноември 1862 г.) Р. Жинзифов вели: „. . .до сих пор накопилось у меня слов всего околи четверти предполагаемого необходимого количества слов. . .”, а, пак, уште од првото писмо дознаваме дека тој имал намера да собере до 20,000 зборови. Дали навистина во ноември 1862 г. Р. Жинзифов ја имал веќе составена четвртината на речникот, дали некогаш подоцна тој продолжил да работи врз него, како што тоа го најавува во четвртото писмо (15. X. 1863 г.): „. . . остается мне возвратиться опять на словаре после окончания курса”, и, ако тоа воопшто го направил,

